Оваа книга ја посветувам на моите две баби

Параскева и Вера

,,Имаше едни очи, проѕирни ги викам небаре како стакло внатре, се гледаш себеси и само се прашуваш, зарем и во твоите очи гледам како губам љубов од душата? Толку ли сум јас проѕирен во неа што и преку очите си ја гледам мојата душа како пред тебе се дроби на илјада парчиња? Имаш нешто да ми кажеш љубов? Да само една реченица , зарем заборави ли ти дека очите се огледало на душата? М? Знаеш дека душа кога ќе се здробе, очите умираат и обратно? ‘’И да никогаш нема да те дадам кај друг целосно да бидеш негова муза, бидејќи ако те дадам целосно исто е како да срцето мое се откачи од душата и влезе кај тебе да живее пак и тогаш заедно ќе бидеме во твоето тело, ти нема да гледаш но ќе слушаш тропкање од левата страна повеќе, тоа ќе бидам јас, нели ти реков никој не ќе може да те љуби силно како јас што те љубам и баш таа вечер ќе те љубам повеќе од светот и тогаш ќе мислиш дека само со него водиш љубов, а всушност тој посилниот што те љуби таа ноќ што чука од под порите и градите божем да те повлече од него, но во моментот сеќавајќи се дека нема на раце да те земе, сум Јас. Не те давам на никого се сеќаваш! - Никогаш целосно. Толку“.

Таа губејќи го него, тој со една превртена, тајна и мистериозна љубов. Еден вртоглаво љубовен триаголник и една скршена виолина. Една мелодија која го распарчува срцето. Еден туѓ допир на душа и едни тешки зборови кажани во погрешно време....Дали постои љубов без каење? Постои ли совршен свет наречен бајка? Дали душата ќе издржи толкава празнина, без љубов, без да кажеш „збогум“?

УБАВ ЧОВЕКУ

Уморен и исцрпен , но сепак со некаква ведрина Јохан сакал што побрзо да затропа на дрвената врата. Од колибата мазната виолина ја скрил под шинелот и размислувал колку ќе биде неговиот пријател среќен кога ќе ја види. Затропал, а и подотворената врата зашкрипела.

Неговиот пријател седел до магливиот прозороец, воопшто не обрнувајќи внимание кон него. Тргна кон него. Штиците од душемето се разнишале од бавните чекори на Јохан. Силно ја стегнал виолината. Му кажал дека му носи нешто долго, посакувано, нешто за кое што секогаш зборувале.

Но Веда останал со својот студен поглед.

Тогаш ја извадил виолината. Неколкуте скриени солзи кои светкаа се виделе во очите на неговиот другар, си помислил дека се од среќа. Се слушнал тажен крик:

,, Моите прсти ги исекоја ! ‘’

Молк . Камен во срцето на Јохан.

Зарем толку е сурова војната? Запрашал Јохан. Музиката од која не се делел му била единствениот лек за неговата душа откако ја загубил својата ќерка Надежда. А сега ја губи и најголемата срќа во животот а тоа е – неговата виолина. Пуста војна. Колку ли само деца, колку ли само луѓе , колку ли само животи уништи?

Веда го завртел погледот продолжувајќи да се гледа надвор низ магливиот прозорец. Времето тече непрекинато брзо и како од река косено. Неговата судбина се движи претворајќи ја сегашноста во минато, а иднината во едно непроценливо време на љубов и тага. Во палубите на топлата среќа, под светлината на веселата фантазија , со себе носи време на тешка одлука.

Она време кога во срцето се преплетуваат желби разиграни и распламетени секогаш подготвени да полетат во височините носени на крилја и да ја постигнат својата цел. А во мислите илјадници планови за сопствена иднина. Во тие мисли се мешаат и многу слики, но сепак една  највпечатлива , најјасна и најсјана. Таа е онаа која секогаш била на сцената и ја изведува нејзината балетска претстава. Таа е балерина која постојано ги воодушевува постојаните и редовни гледачи. Трепери високо на прстите и се врти околку сопствената оска. Ги подигнува рацете кон ѕвездите и ги изведува своите перформанси. Оние движења за кои мора напорно да вежбаат. Со часови, месеци, години. Напорна работа, учење и труд, одрекување од многу задоволства, но и бескрајна радост која за крај во душата ќе допрат аплаузите од публиката. Аплаузи кои ѝ го топат срцето, кои ѝ даваат повеќе поттик за нови подвизи и успеси во животот.

Уметноста ја има онаа кула која од човековите вредности ја отргнувва онаа безнадежност, за да дојде до подобар успех. Така и со луѓето, едните живеат на небо, другите на земја и остави ги во животот има место за сите на светот.

Јас само несебично чекав да ти кажам дека сеуште има место под моиве крилја да те гледам како си ја полниш душата со мојата љубов. Несебичен бев нели? Што ти украдов дел од твоето срце нели? Но тоа беше само една кротка љубов која мислев дека со таа љубов повторно ќе можеш да испишуваш страници за љубовта. Не очекував ништо друго освен едно благодарам што постоиш и што толку цврсто ги држеш твоите крилја отворени. Зарем не се плашеше од болката? Болката убива знаеш ли? Некако како за миг кога станува збор за болката ги затвараш очите и некаде со мисли побегнуваш целосно. И да не си целосно моја , сепак јас чував место и за двајцата за таа жолта и тешка есен. Есен што во мене буди бои на љубов. Твоја љубов. И ете ги жолите лисја на есента влегуваат и параат очи врз моето необично сиво и мало чудовиште – мојата душа !

Љубов ја нареков!

Еј љубов , убав човеку.

Нејзината прегратка ги отчукуваше секундите од моето срце.

Так , так, так как небаре да водев љубов со нејзиното тело!

И не ја видов подолг период, ете да не претерувам но сигурно 10 години.

Сите ми личеа на неа. Посттојно поминував покрај таа зелена клупа па макар да го видам тоа нејзино лице.  Есен помина, лето пролет зима и така 10 години осаменост во мојата душа.

Една тмурна вечер кога веќе месечината сама без ѕвезди останала, решив да отидам до брегот на таа иста клупа, каде ја сретнав таа прекрасна девојка по име ,,Љубов". И што да видам, таа повторно беше сама, но овој пат сосема сама, без нејзиното куче. Одма посакав да ѝ пријдам в прегратки, после 10 години поминати, гледајќи и сликајќи ја нејзината силуета во длабоката ноќ, преторајќи се дека сум само еден обичен минувач кој бара мир и малку спокојство на брегот, барајќи ја несовршеноста, вртејќи глава со минимален поглед од глава до пети погледнав и наеднаш истата тишина, прашина зад мене се крена како пепелта после жарот.

Стој убав човеку!

Зарем не се сеќавате на мене?

Ме нарековте ,, Љубов" без да го знаете моето вистинско име.

За момент се свртив кон неа , потонав в земја врискав од препечената болка за мојата ќерка Надежда и само реков – Извинете прекрасна девојко, но за жал не се сеќавам на вас. Поглед кон моите чекори, како да си ги газам самиот солзите, но се сеќавам, колку силно вриштеше моето срце! Заминав и го влечкав со себе целото мое време заради таа моја непреболена девојка „Љубов".

Онеме и времето. Почна силна бура, небо и земј се споиле, дождот и  бришеше моите силни солзи, небаре со морето водев љубов. Трчајќи некој ми ја фати раката вртејќи она што беше ,, Љубов ,, праша. Ќе може да дојдам до кај вас?

Ако немате ништо против скршена колиба, дојдете слободно.

- Не немам ви благодарам.

Отидоа рака под рака, па трчаа, па се насмевнуваа, се додека тој и таа ја виделе колибата.

- Оваа е мојата колиба довикна Јохан.
- Прекрасна е.

Ајде сега преслечи се ќе ти дадам некои работи што ми останале од жена ми Лорен. . Ги спакував тие од Надежда, ги чувам на чисто место во нејзиниот детски плакар, така се сеќавам на неа дека е блиску до мене. Онемува ,, Љубов" со солзи , јас сум Јоана и прости ми што дојдов тука на твоето најтивко место во шумата.  Заминувам- рече Јоана.

Не, не одиш никаде, надвор е ладно и темно , во име на мојата ќерка Надежда би сакал да се напиеш еден чај со мене.  Се насмевна, а затвори вратата, и повторно онаа тишина. Како се пронајдовме ? – Запраша тивко Јоана.

Не се пронајдовме , болките си се пронаајдоја една врз друга, поминувајќи покрај вас. И самите не сте свесна колку само тага носите во себе, таа ваша убавина цела сте ја скриле од болката. Кај ваш жените битен е и надворешниот и внатрешниот изглед за да еден човек може да процени што ви е.  Ете ви ја чистата облека, листа

постелнина, штотуку ја ставив, напи се топол чај и легни си се гледа очите ви се затвараат за сон, колку ли само не сте спиеле.

Ама...Не ама, слушај го ти овој што зборува - тивко се насмевна Јохан и само ѝ ја покажа нејзината соба со едно до утре Јоана.

Ти благодарам Јохан. Лека ноќ.

Јохан тивко само ја затвори вратата и постојано само една мисла му се вртеше, како ли вистина се пронајдовме јас и ти ?

Ми мирисаше на утро, на едно убаво турско кафе и убави пржени лепчиња, само ги истрив застарените очи и погледнав кон неа. Изгледаше прекрасна, а небесносините очи поспано рагледувше што фалеше на масата. Посакав да ја гушнам да ја скршам до коски од љубов да и речам само дека одамна некој вака топло утро ми нема подготвено ти благодарам што пак ми го стопли срцето, посакав да ѝ кажам сѐ , но душа не ми дава.

Јоана- Зарем се разбудивте убав човеку?

Јохан- Викај ме Јохан те молам. Толку цврсто сум заспал што не почувствував колку е сатот, но ме разбуди мирисот на вашето кафе па се расонав. Дајте ми само пет минути да се расонам и облечам.

Телата говореа за двајца, им гореше од под нозе, љубов дали се раѓаше, и кога зборува им треперeа усните, очите посјајни од било кога , кога треперeа телата неконтролирано.

- Ајде да вечераме заедно Јоана ? Ја запраша Јохан.
- Со задоволство- само се насмевна слатко Јоана.

Продолжија со својот доручек со погледи кои не запираа наизменично, беше тивко но пријатно во близина на Јоана. Сакам нешто да направиш за мене довикна Јохан. Што и да е. Сакам со мене да дојдеш кај мојата најголема љубов.

- Која?
- Ќе видиш.

Отидоа до најблиската цвеќарница зеде едно преубаво цвеќе и продолжи да вози кон неговата најголема болка.

- Каде одиме ? – Запраша Јоана.
- Само уште малку.

Ја паркира колата близу местото и заминаа. Во тоа ладно и тмурно место единствена сила него беше неговата ќерка. Што криеш ти овде? Потајно ми довикна Јоана.

Тука е мојата ќерка Јоана тука под оваа ладна и темна плоча кој ја преполнувам секој ден со најубавите цвеќина од неа. Лалињата ми даваа спокој дека сеуште сум жив поради неа. Мојата Надежда.

Неколку солзи се слизнаа на лицето на Јохан, само ја испружив раката кон неговото лице да му го избришам и за миг замолкнам неговите солзи но беше тешко да ги запрам кога Јохан се не бил тргнат од своите солзи цели 5 години.

Почна да раскажува. Се оженив на мои 18 години. Таа беше една нескротлива девојка со едни небесно сини очи. Се заљубив ете. На прв поглед. Се зедовме 16 Јуни 1995 година. Надежда се роди 1997 година. Беше прекрасна. Сакав потајно ќерка, си се тешев со себеси дека еден можеби ќе ја разбере цела моја болка и тежина од моиве очи.Еден ден си велев кога ќе порасни, кога ќе заврши факултет, кога ќе си ја пронајде својата љубов, кога и таа ќе си има свое чедо. Ете не стигав Јоана, не стигнав .... Јас и Лорен мојата жена ја крстивме Надежда. Во цело наше сиромаштво само таа ни даваше светлина.

Една ноќ кога ја заспивав седнав и почнав да и раскажувам за мојот и воедно нејзиниот живот. Најмила моја, еден ден кога мене ќе ме нема, и кога ќе останеш овисната само со нашите слики моја и на мајка ти, те молам не тагувај. Ние живеевме за тебе, и тоа не ќе може никогаш да се промени. Целиот живот ќе се борам за тебе Надежда. Ќе те чувам секогаш близу моето срце, оти ако те носам во срцето тоа може да се скрши и да нѐ раздели, а тука ќе ми бидеш цел живот потсетник дека постојам само поради тебе. И така остана, јас сѐ уште постојам поради тебе. И кога ќе се почувуваш сама некогаш, кога ќе посакаш да отидеш да нѐ посетиш тогаш и таму, насмевни се, не пуштај солзи бидјќи така срцето мое не би ни издржало да ги гледат твоите солзи. Сакам да останеш секогаш храбра како што и првиот миг кога те зедов во моиве раце така храбра. И не му се потчинувај никому ќерко моја. Никој не е вреден за да за нив лиеш солзи. Сакам да си храбра убава и секогаш со позитивни мисли. Верувај и кога ќе ме нема јас ќе бидам тука. Можеби нема да ме гледаш но јас секогаш ќе бидам како птица на твоето рамо. Ќе те потсетувам секогаш зошто постоиш.

Една вечер Надежда толку многу се разболи што моравме да отидеме на лекар со Лорен... Ја прегледа доктор Осман еден добар турски доктор кој години работел во болницата за деца. Добро го зборуваше и англискиот. Беше семееен доктор. Рече седнете Јохан и Лорен ќе ве молам имам да ви кажам нешто многу важно. Како е ќерка ми прашав? Јохан, многу ми е жал, но вашата ќерка има леукемија, прашање се месеци дали ќе издржи, многу е слаба, нејзиното тело не прифака никакви терапии, се проширила секаде....Но таа има само девет месеци докторе....Многу ми е жал Јохан....

Лорен до мене почна силно да вреска неверувајќ му а зброоите на доктор Осман....и ПОЧНА ДА ВИКА....Мора да постои и друго решение да ја однесеме во друга болница, сторете нешто ве молам, ова не е возможно убедувајќи дека постои лек за леукемијата.... Но попусто се мачевме со се....

Само ја зграпчив силно до мене Надежда и Лорен и заминавме од ординацијата....

Баравме лек но лек не постоеше....Сѐ повеќе и повеќе Надежда се топеше пред нас како свеќа, а солзите ни станаа потсетник за тоа што ќе биде кога ќе ја нема повеќе.

Надежда умре на 18.09.2000 година на свои три години. Само три години можев да ја помирисам да не се одделам од неа ни за миг. Последните месеци ба страшни.... Не можев да издржам а да не плачам и пред неа силно да и ги стискам нејзините рачиња да ја бакнувам по нејзината коса само тоа ми остана за да не се скршам пред неа целосно. Лорен не излегуваше од нејзината соба,целосно се повлече и не ја ни погледнуваше. Тој кобен ден кога дојде сè ми се превртуваше, сакав со неа длабоко да потонам но морав да стојам на моите две пресушени нозе... Кога заминуваше, заминуваше и еден дел со неа заедно, не постоев тој ден, не сакав да гледам ништо, сакав да ја помнам убава каква и што беше.  Иако во мене не чукаше нешто, еден дел ми велеше, постои за неа понатаму, не потонувај толку длабоко.

Од како заврши се месеците што доаѓаа почнавме јас и Лорен да се караме постојано, тензијата не запираше никако, кога еден ден станав и најдов писмо од Лорен на масата, во него пишуваше:  „Долго време размислував за нашата ќерка и за нас. Видов дека после неа ни немаше излез за да опстоиме јас и ти повторно ни како пар, а уште помалку уште еднаш како семејство. Си ја зедов болката и сите спомени од неа заедно со мене и заминувам Амерка, таму отпочнувам сосема нов живот без тебе. Прости ми за моите сторени гревови ако некогаш срцето те потсети на мене.  Збогум, Лорен.“

Го стуткав писмоото и го фрлив.... Само неколку солзи се слизнаа и си реков тивко, збогум Лорен...Останав сам, не сакав ни да слушм, ни да гледам, ни да зборувам.... Се додека на гости не ми дојде Веда со една скршена Виолина. Си реков Јохан мораш да се вратиш на твојата најстара љубов.... И така почна се....Ете сум тука сега покрај тебе но некое откорнато парче од моево тело но сеуште сум жив.... Скоро секој ден одев кај Надежда, со надеж дека тоа е само сон и ништо повеќе, но не било така, некогаш некои сонови остануваат сонови без рзлика на тежината . А пак љубовта кон Надежда никогаш и не изумрела во мене. Таа беше моја ќерка така и цел живот ќе има посебно место во моето срце.

Јоана само затвори очи силно го гушна Јохан и почна да липа на глас....Немаше зборови да му ја намали болката ни пак зборови да рече те разбирам. Не сакаше ништо да зборува, потонувајќи заедно со него се соочувше истворемено и со болката на Јохан. Не сакаше да го пушти од прегратката. Само силно стиснувјќи му го телото продолжија кон неговиот автомобил велејќи му, тука сум јас до тебе и дека секогаш ќе бидам без разлика на се..  И  заминаа без вртејќи се назад. Без да им стивне болката само аминуваа за да не ги боли уште повеќе.

Другиот ден беше тивок ден... Како и обично Јоана направи кафе и излегоа малку во дворот да земат воздух...Погледнувајќи се еден на друг немаа зборови од вчерашната болка само се насмевнуваа тешеќи дека денес ќе биде подобро утре.

И тивкото утре само Јоана запраша , имаш нешто да ми кажеш?

Да, ајде денес да не правиме ништо, да останеме само денот да помине , овде сега тука....Сакаш? Само невино го погледна со очите и со насмевка потврди дека се согласува.

Ја зеде тивко таа искршена виолина полна со прашина . Ја извади од куферот , ја избриша и почна furthermore пополека  неговите раце да ги почувствуваат после долго време тие полуискинати жици. Нешто го задрма во срцето. Заборавил со години каков ли звук вади таа виолина која некогаш му влеала толку љубов и надеж.

Јоана стоеше така замаеана не очекувајќи дека може од тој човек да произлезе повторно музика па го запраша? После колку време ќе почнеш да свириш повторно?

Не паметам, но сигурно има поминато десетина години... После смрта на Надежда само ја затворив во кутијата и ја затворив во шкафот. Потоа му ја дадов на другар ми Веда. И не ја видов повторно. Сега дојде Веда и ми рече дека треба повторно да се вратам на мојата најстара љубов, па си реков би можел да ги зашијам повторно раните....

Јохан, тивко само ја стави на рамениците и ја отсвири првата мелодија.... Таа беше една стара убава љубовна песна полна со емоции, не запирајќи го него, само го гледав и уживав во студеното утро. Саати бевме исполнети со музиката се додека не одѕвона некој на вратата.

Јохан на кратко ја остави виолината и занеме пред вратата. Таа беше Лорен, неговата прва жена....Здраво, си останал истиот насмевнувајќи му се...

- Лорен, што правиш ти тука?

Дојдов на еден состанок овде од работа па решив да навратам до кај тебе да видам како си, доста си се изменил. И ти исто.

Од далеку се слушна глас, Јохан кој е силно викна Јоана и се приближи кон вратата.

Здогледа една жена со раскошен долг капут, качкет на глава, елегантни црни ракавици , и пренагласена шминка.  Со тивок глас само прошепоти Јохан, жена ми...Мајката на Надежда. Само се сепнав и со искривена насмевка реков добредојде....

- Гледам си зафатен, пробрмори Лорен ....
- Не, запознај се со Јоана мојата пријателка.
- Лорен, мило ми е. И мене тивко изусти Јоана.

Па повели внатре стопли се ладно е надвор. Прифати Лорен без размилување. Од таму довикна Јоана ќе сварам чај. И немо истрча кон кујната.Се замисли но ништо не рече.

- Па што има ново кај тебе рече Јохан.

Па од се по малку, се оженив за еден човек по име Петер, имам и две деца со него. По смрта на нашата ќерка одма после она писмо заминав. После месец се врабодив во една многу добра фирма за бев дизајн и таму се запознав со Петер тој е таму шеф.  И по три години се омажив

за него. Те молам прости ми,заминав без глас само со едно обично писмо не зборвуајќи лице во лице со тебе ...

Не е важно Лорен , сега повеќе ништо не е важно поминаа толку години без неа и без мене ти.... Па сега што и да ти кажам не вреди, а дали ќе ти вреди и ако ти речам дека ти е простено кога веќе си свртила скроз друга страница...

- Но Јохан послушај ме...
- Зарем после години доаѓаш за само да ти простам ли Лорен, каде беше сиве овие години кога ме остави сосема сам? Каде ли замината наводно нашата љубов? Не е така како што мислиш, морав да заминам за да заборавам на сè. Не е важно, повтори пак Јохан со намуртено лице. И јас пробав да заборавам сè, посебно тебе, и ете ми успеа, гледам и тебе ти успеа, ете сега си среќна со твоето семејство не си требала толкав пат да поминуваш само за да чуеш едно прости. И што ако ти речам? Ќе се смени ли нешто после се?
- Не сум спокојна без да го чујам тоа. Години ме измачува тоа. Не ми дава мир да си одам без твоето простување, изусти Лорен.

Неколку минути само ја гледаше Лорен и само изусти.... Никогаш нема да ти простам за тоа што те љубев толку многу и за тоа што ми го направи. А сега те молам оди си немам што да ти простам јас.

- Но Јохан...
- Само оди си....

Јоана седеше в кујна вчудоневидена и само ги слушаше нив двајца што зборуваат не осмелувајќи се да се вмеша.

Јохан силно ја турна вратата и излезе брзо на терасата и ја зеде повторно виолината како ништо да не се случило. А Јоана не сакаше да се вмеша во нивното минато без самиот да проговори, па тивко на прсти дојде на терасата и само го праша со пола уста, сè ли е во ред Јохан? - Да само нејзините приказни од Лорен ми се преку глава, не можам години да го слушам истото. Вака беше и пред да замине и сега, епа доста е и јас си имам свои граници. Сакаше да ѝ простам за сè, после се што ми направи, после сета нејзина вина да ѝ простам? Нема смисла да ѝ простам и не ѝ простив. Ништо не му реков, само седнав до него и му реков продолжи со музиката од кај што застана.

Беше веќе 10 сатот на вечер, тие двајца веќе се прибрале во куќата после тој напорен ден Јохан само сакаше да заборави и да си легне. Јоана остана тивка и повлечена без да сака да праша што е работата. Јохан само ѝ рече, ако сакаш чај имаш во термосот, јас легнувам да ја одморам главата.  - Во ред, ти благодарам, лека ноќ Јохан.

Јона остана сама, и се присети на еден таков сличен случај од детството. Зеде дневник и почна да раскажува.

Бев на факултет, студирав книжевност бидејќи бев одлична и добар студент ми остана само уште еден испит кој го подготвував цел месец. Сè уште не ја разбирав љубовта а сакав да ја разбирам на ист јазик како

на другите. Една вечер моето друштво имаше резервирано во еден од најдобирите кафетерии, Дежа Ву. Па бидејќи немав излезено подолго време решив да излезам и да заборавам на тестот што го имавме за утре. Додека се сместувавме некој се турна во мене што не видов кој е и почнав, пази малку каде одиш имаш ли очи реков.... Вртејќи се да видам кој е само онемев. Едно високо згодно црно момче со едни светликави зелени очи, замолкнав и тивко само реков извини јас..Само ми се насмевна и ми рече нема проблем. Останав така, толку убаво момче не сум видела. Од време на време шарав со очите да видам каде е. Кога видов погледот ни се сретна, само ми се насмевна и ми пријде. Извини поради толкавата збрканица не ти се претставив јас сум Саша мило ми е. – Јоана, изустив. Од каде си, реков. - Од тука. А ти?  Тука сум на студии.

Почнавме подлабоки теми, и кога наеднаш се сецнав, леле сатот реков... Само му реков извини морам да одам утре имам испит. Пред да станам само ми ја фати раката и ми подаде некое ливче. Кога стигнав дома, ми го имаше оставено бројот со едно – до утре!

Со Саша бев пет години заедно, се сакавме многу сè додека не дознав дека ме изневеруваше со мојата најдобра другарка. Бев скршена кога дознав, ги избришав двајцата од мојот живот и се вратив во мојот роден град не простувајќи им никогаш. Од тогаш немав слушнато за нив двајца, ни ги имав, а и не сакав да ги видам никогаш.

И така ги завршив студиите и се преселив дома. Дома си е дома, како што велат. И од тогаш почнав да пишувам. Ја извадив мојата книга пред една година, па уште една и уште една... Направив долга пауза надевајќи се и барајќи трага за нешто што вреди да се пишува. За љубов не сакав да слушнам од тогаш, се плашев некако дека моево срце уште една таква љубов не ќе да издржи па бев задоволна со моето пишување.

И така стигнав до тука, до вратата на Јохан и така почна сè. Го немаше Саша, ме немаше мене во неговиот живот и тој во мојот. Бев задоволна. Прекинав со сè и со последната моја книга го избришав Саша од мојот живот.  Мојата последна книга се викаше ,, До последното утро ‘’.

Го затворив дневникот и го пикнав измеѓу креветот. Никогаш му немав спомнато на Јохан за моето минато, и доколку не ме праша не планирам да му кажам и да отварам стари рани. Склопив очи до утре. Следното утро станав прва, видов Јохан се немал разбудено . Го почекав, кога од врата некој ми рече, добро утро Јоана! Добро утро, реков со возбуден глас, сакаш кафе? - Секако.

Седнавме еден до друг, и од одеднаш само ме праша, јас ти го раскажав мојот живот, а што е со твојот? Ме фати во тесно и морав од некаде да почнам да му раскажам.

- Што со мојот реков? - смешкајќи му се.

- Па никогаш ми немаш раскажувано за тебе почни од некаде, ми рече Јохан.

Имав 18 години кога се запишав на факултет во Њујорк. Се запишав на книжевност бидејќи многу сакав литература и да пишувам. Сите четири години ги поминав во Њујорк. Бев сама таму со мојата најдобра другарка. Делевме кирија.  -А момче? Ме запраша. Момче... се насмеав. Имав да, дури пет години. Пет далечни години. Тој беше од Њујорк се викаше Саша еден висок згоден црн маж. Се запознавме во една кафетерија и од тогаш и од таа вечер јас бев со него.  Планиравме сè, долго планиравме за нашата иднина,  каде ќе се венчаме колку деца ќе имаме. Сè си сонувавме...Подзастанав.... - И што се случи?  Раскинав со него после долги пет години.  Зошто? ме запраша Јохан.
Бидејќи ме изневерувше со мојата најдобра пријателка со кого го делев станот. Мизерно нели? Му одговорив. Јохан само замолкна некоја минута и ми рече само - Остави, не вредел значи. Се насмевнав и реков после пет години видов дека не вреди за жал.

- И потоа што направи?
- Ми остана уште само еден испит, бидејќи бев одличен студент последниот испит ми беше таа недела пред да се враќам засекогаш дома. Го зедов испитот и си ги спакував куферите и се вратив дома.  Одвај чекав да се вратам.
- А што стана со твојата најдобра пријателка и Саша?
- Незнам, од како заминав не сакав да знам ништо за нив. Ни ги барав ни пак тие ме побарале, се надевам дека се среќни.
- После тоа од како се вратив почнав да пишувам книги.
- Книги? Ме праша возбудливо Јохан.
- Да се пронајдов во книгите. Во пишувањето во поезијата. Тоа ми беше како одскочна даска добредојдена во мојот нов живот. Се заборавав кога пишував, и таа моја огромна љубов и сè што ми се се случило во животот, затоа и не престанав никогаш да пишувам се додека не дојдов во твојата куќа. Пред да дојдам една вечер кај таа клупа се сеќаваш? Ми кимна само, е таму решив да направам долга пауза, да го анализирам мојот нов живот со тоа што сакам, а што не сакам. И решив да не црпам инспирација од никаде, самото срце ќе ме води, си велев. И не се каам за тоа, доволно книги имав напишано.

Се замисли Јохан, и ја праша а сега, сега што сакаш да правиш? - Сега? Сега сакам само да се одморам од сè и од секој. Доволно ми беше да изигрувам добар пиун на секого, сега сум оставена сама со цел да си ја барам мојата слатка и горчлива иднина. - Епа ајде заедно да ја бараме извика на глас Јохан.

Може реков и продолжив да го пијам моето кафе. - Ајде станувај те носам на ручек изговори Јохан. - Каде? - Ќе видиш.

Отидовме во ,,Плаза“, познато наше место во Чикаго. Одамна не сум била тука, му реков. Од моите студенски денови кога се враќам од Њујорк по една недела во Чикаго.

Јадевме риба со компири и свеж кромид. Се засладуваавме заедно погледнувајќи се и смешкај се. Што вино пиеш ме запраша. - Црвено одговорив.

Се засладуввавме двајцата се додека не дојде еден висок тип со црна коса и зеленикасти очи. Само ја кренав главата и што да видам. Тоа беше Саша...Само извикав...ТИ...

Јохан само ме погледна и ми рече што е работата? Од каде ти овде Саша, запрашав, па на Јохан му стана јасно кој е. - Овде работам сега. - Молам?!? -Се преселив овде веќе една година работам тука како архитект. ТИ? Не сакав да го видам ни да му го слушнам гласот и од одеднаш само му реков си се променил...Па да ми се насмевна. Проклет нека е сѐ уште беше убав и зготен како првиот пат. Па ајде да се видиме деновите, рече, погледувајќи го Јохан истовремено.

- Ахм. Чао.

Се скаменив и се засрамив пред Јохан, неочкуван гостин ми слета врз маса ме наполни со информаци и си замина. Реков што по ѓаволите бара во мојот град сега? Јохан само тивко ме праша, добра си? Само кивнав со главата и продолжив со јадењето. Одвај чекав да заминеме од тој ресторан. Засрамено само му реков на Јохан, може ли да си одиме? Секако ми одговори Јохан сфакајќи ја мојата безизлезна ситуација. Во колата ми рече оди. Молам? Оди, излези една вечер со него. Нема шанси одговорив. После сѐ што ми направи да седам со него гледајќи ги неговите филозофии, никогаш. - Како сакаш, ми рече Јохан и заминавме.

Додека стигнавме умот ми беше кај Саша, зошто сега, зошто велев? Отсутна бев со умот. - Сакаш кафе? Може реков длабоко паѓајќи во искушението што ми се случи денес пред Јохан. - Што си така замислена ми рече Јохан...- Ете живот реков, од нигде никаде мислиш дека се си заброавила, а кога ќе видиш тоа сѐ уште ти било пред носот.

Сфати Јохан дека зборувам за Саша. - Саша ли те мачи? Мхм м одговорив. Оди зборувај нема каење после љубов, ми рече. Ќе размислам му реков, го допив кафето и си легнав. Ајде утре е нов ден реков можеби ќе заборави дека се сретнавме, потајно сакав да знам сѐ за него иако не смеев.

Јохан ѝ рече: ***„Минатото е како игла која доколу не внимаваш може да боцне***’’ Се појавува, но јас го закопувам. Запознав една девојка.. Беше многу посебна. Имаше посебна топлина во нејзиното тело, срце и душа. Ми ја даде душата многу брзо, а јас неа срцето. Ја љубев, ја љубам, а сега и ја сакам... Гледам колку ми треба во мојов живот“.

Јоана беше во тотален хаос. Јохан во својот. Двајцата беа заедно во иста куќа со различни мисли и секој со својата мака. Ни едниот ни другиот не си дозволуваа да си изнакажат што им лежи на срце и така месеци со истото темпо сѐ додека Јохан не ја седна Јоана.

И така едно утро Јохан целиот избркан од работите во неговата глава ја свика Јоана. Седнаа на каучот и само тивко Јохан ја запраша. Поминаа месеци, а ти никогаш и ниеднаш не ми отвори имаш некаков проблем Јоана? Нешто ја сецна и изговори, имам но незнам како да ти се отворам рече Јоана. - Кажи што е ? Како можам да ти помогнам?

Знаеш поминаа месеци од како се сретнав со Саша знаеш и ти не се сретнав после тоа со него повторно,мислам дека не би било фер да кријам од тебе, денес ми стигна порака од него дека ме чека во ,, Плаза ,, пополаднево. Јохан замислен само ми рече со сигурност, оди можеби има нешто да ти каже. - Да одам? сама се запрашав. - Оди види што е, ако не треба повеќе да се гледаш со него ќе дознаеш денес.

Дојде пет часот, ја облеков јакната, ја фатив косата во реп , малку шминка ставив и заминав. Додека бев во таксито рразмислував, што правам ли јас дали сум луда? Зошто одам да се видам со Саша после сѐ што ми направи?

Стигнав пред „Плаза“ видов внатре на последната маса беше седнат тој. Саша. Се приближав со едно здраво Саша. Само ја крена главата стана и ме прегрна, се отргнав од него и седнав наспроти него.

Одма почнав со разговорот. Кажи што имаш да ми кажеш? Се разведов наеднаш само ми рече. Се разведов од неа, не ја поднесував. Која Саша? Која? Таа, Кетрин, твојата најдобра пријателка. Две години бевме во брак, немавме деца, потоа почнавме да се караме постојано со што јас одма после тоа заминав за Чикаго и почнав да работам. Сѐ беше ладно Јоана, сѐ. Не смеев тоа тебе да ти го направам, прости ми.

Прости ми? со повишен тон му реков. - Многу те сакав, не смеев да ти го повредам срцето после сѐ што поминавме, не смеев вака да те оставам . Ти го одбра тоа реков.
Но те молам дај да ги поправам работите, ете тука сум сега, тука живеам те молам дај ми уште една шанса?- Уште една шанса?!? - Никогаш реков, никогаш нема да ти простам за тоа што ми го направи, вака сум многу среќна без тебе во мојот живот. Ова беше грешка што дојдов, прости и станав. Само што станав ме фати за рака ме сврти и ме бакна, само се тргнав и му реков ова повеќе никогаш да не си го направил, и не ме барај повеќе имам среќен живот. Збогум. Ги избришав солзите заминав. Кучкин син проговорив. Што ли дојдов јас овде, што?

Затропав на Јохановата врата излеџе и само силно го прегрнав со солзи н очите. Не требаше да одам , не зошто ме пушти зошто? Го удирав по плеќите невин и загрижен. Што ли Јохан беше крив за Саша? Јохан и Саша беа две спротивни личности што ли јас и со што ги споредував кога немаа ништо исто во нив.

Што е? Што се случило? Ме запраша Јохан. - Убаво рече дека не вредел, навистина не вредел, не требаше воопшто да одам кај него. Бараше да му простам, да му се вратам. Му реков тоа никогаш нема да се случи . Потоа стана и ме бакна. Кретен реков.

Добро , добро смири се седни ми рече Јохан, ќе ти сварам чај. Со часови само гледав во една точка и не зборував. Кога Јохан стана ми рече, време е да се одмориш малку , само го погледнав скаменета и си реков во мене кутар човек уште мене ме трпи покрај сите негови работи. Што правам велам јас? Зошто го терам човекот да се грижи за мене, не вреди моиве проблеми се ништо во споредба со неговите. Станав го гушнав и си легнав длабоко во сон со зборовите од Саша.

Беше 6 сабајле кога станав, надвор сеуште беше тмурно и облачно но јас бев решена да трчам. Само му оставив порака на Јохан на масата и излегов. Надвор се спремаше за олуја, но јас бев решена да си го одморам мозокот не мислејќи на тоа вчера. Седнав на една од моите омилени клупи во паркот извадив хартија и молив од џепот и почнав да пишувам.

„Реков дека ќе те оставам“, но попусто неможам без тебе. Еве ме пак, почнав да ти се обраќам како да ти ми си најголемата болка или грешник. Немам на кого да му ги подадам моиве солзи, да не беше ти, досега солзиве ќе ни бидат како некое неизлечиво битие во животот мој. Долго чекав кога да почнам да ти пишувам. Некако мислев дека имам заборавено сѐ и дека не ќе ми треба повеќе, но не било така. Ти постјано ме опоменуваше знеш? Ми велеше, ќе доаѓааат и други болки, но мора да издржиш, ми велеше. Јас не сакав да те слушам и затоа постојано те одбивав. Но сега не можам без тебе. Знаеш се заборавив себеси од како те нема. Со тебе секој збор ми беше утеха. Сега без тебе некако и не постојам и не си го сфатив серизно мојот живот. А пак болката, воопшто не ја погледнував, се тешев, мислев дека никогаш нема да ме достигне, а таа прва беше присутна пред да дојдам тука. Го видов пак знаеш ? Го видов ама не беше вистински, беше копија. Се каеше знаеш? И тоа премногу, но јас не му дозволив да дојде пак во мојот живот и да ме уништи. Се сеќаваш дека пред неколку години ти реков дека повеќе никогаш нема да пробам да љубам после него , и така беше. Години поминаа а јас немам никого во животот. Зарем постои шанса да го сакам сѐ уште него? Не тоа беше една горка љубов која одамна ја имам заборавено, не е ништо друго освен еден голем заборав.

Но не дојдов за него тука. Дојдов за себе. Помогни ми повторно да се пронајдам себеси. Дозвол ми повторно да си ја вратам реалната слика на Јоана. Знаеш долго време не сум ти пишувала, но се надевам ќе ме разбереш јас не сакав вака да биде, но не сѐ во животот е така убаво. Мора да се каеме, но и покрај каењето да почнеме пак да љубиме. После љубењето догаѓа онаа убава силна светлина а тоа се вика љубов.

И покрај сите грешки кои ги имаме направено една сигурно е дојдена намерно да те потсети дека сѐ уште постоиш и дека си само човек кој е нормално да направиш грешки. Но јас направив многу, имам

тајна која на никој до сега му ја немам кажано и имам ветено дека никогаш за тоа нема да зборувам. Некогаш кога повеќе мене нема да ме има ќе изустам само еден збор, но не можев до крај затоа можеби и ќе се каам целиот мој живот што отфрлив нешто што се вика нов живот, но кој би знаел нели? Предоцна дознав за да те зачувам знаеш?

Сега само барам да ми помогнеш да се вратам на старото место. Онаму каде бев среќна, онаму каде бев само дете, онаму каде никој не ми беше виновен, онаму каде бев само јас и никој друг. Врати ме во детството те молам. Дозволи ми барем ако не ме вратиш да си ги земам старите слики и спомени од таа соба. Но тоа беше само мојот сон и ништо повеќе. Сонот кој сакав да биде реалност никогаш и не дојде.

Станав од клупата, ја искинав хартијата на која пишував и ја фрлив. Не сакав ниедна реченица да ја носам во куќата на Јохан. Целата скаменета од студ тргнав кон дома.

Јохан се веќе беше станал, па топло ме пречека со топол чај. - Не ме чекаш долго нели?

Само што станав и јас. Каде беше по студот? До паркот, само седнав и го свртив разговорот на сосема друго . И што ќе правиме денес? Тивко прашав. - Немам планови рече Јохан. - Епа ајде да се прошетаме по градот и ќе седнеме ќе пиеме кафе одамна го немаме тоа направено, реков. - Може довикна Јохан.

Набрзина си го зедов капутот и тргнавме. Надвор беше студ, некои тмурни облаци се шетаа на небото, почнаа неколку капки дожд , па прекинаа но ние важно стигнавме во грдот. Врвеше од народ. Улиците ба преполни со луѓе. Решија да седнат во најблиското кафуле во градот со опремена убав кожна галантерија и високи маси и столици, кожни сепареа, изгледаше луксузно. Седнаа еден наспрема друг.

- Што ќе пиеш? Запраша Јохан.
- Капучино . Ти ?
- И јас исто и одговори.

Додека седеа така секој со своите мисли Јоана само го праша. - Јохан, дали сум грешничка ако повторно љубам? Јохан се насмевна, очекуваше во него дека сега е моментот кога требаа двајцата да си ја отворат душата. Ни тој, ни пак таа не си се тешеа. Но сепак одлучно само ѝ одоговори. - Грешник? Зарем јас бев грешник што некогаш силно сум љубел? Љубев многу, а од тоа добив само болка. Зарем тој не е силен удар за љубовта?

Љубовта треба да ја поседуваш исто како болката. Нема љубов без болка како што нема ни болка без љубов. Тоа не значи дека си грешик само затоа што некогаш силно си љубела, тоа барем еднаш во животот се ти вредело. Да љубиш!

Но пет години, пет години изгубив, а мислев дека тие пет години ќе ми сѐ. Сѐ, со него. Имав прекрасен живот со него, неможев да замислам дека еден ден ќе ја изгубам таа љубов. А бевме среќни

знаеш? Никогаш за ништо не сум се каела во врска со него и неговата љубов. Бев спремна на сѐ со него. Многу ми ветуваше но од ветувањето негово не остана ништо. Премногу се сакавме за да го предвидиме и крајот. Длабоко во себе од кога го изгубив Саша си велев, можеби така требало да биде јас и тој не сме за да бидеме заедно, но залудно тие години велев поминале во љубов кога тој планираше друг живот со друга и кога бил со мене. Значи тоа неговото не била вистинска љубов како што и мислев дека е. Кога дознав за нив двајца на полу бев скршена. Не сакав да верувам, да слушам да гледам. Каде е мојот вистиснки Саша си велев кој ми велеше дека во неговиот живот единствена жена што ја љуби сум јас? Наполу скршена само заминав од него и свртив нов лист кога се вратив дома. Ми требаше цела една година да се соземам и да прифатам да живеам без него. Само си велев, зарем мораше од сите девојки баш мојата најдобра другарка да ја избере? Јас никогаш за тоа нема да му простам. Ни на Саша ни на Карен. И затоа неможам сега да го погледам во очи и само така од нигде никаде да му простам. Не го можам тоа Јохан.  Ах  види со што ти ја полнам само главата се извинувам.

Се насмевна Јохан , во ред е рече , мислиш дека мојта страна е нешто подобра од твојата? Кога ја побарав за жена Лорен мислев дека ми е таа сѐ на светот и јас нејзе. Од како се зедовме јас и таа имавме среќен живот, не можев да се пожалам. Кога остана бремена со Надежда бев најгордиот татко на целиот свет и реков дека уште толку ќе се зацврсти нашата врска кога ќе се породи со Надежда. Тие месеци кога очекувавме да се породи беа најсрекните и најинтимните моменти од мојот живот. Ме љубеше барем јас велев така, а јас, за мене не постоеше некоја друга освен Лорен.

Кога се породи со Надежда и кога ја прегрнав за прв пат мојата ќерка в прегратки реков јас сега љубам две жени. Едната е Надежда, а другата е Лорен.  Се борев за нив две, тие ми беа сѐ на светот, немав никој друг покрај мене, моите родители набргу починаа ми остан само мојот пријател Веда.  Од како ја откривме горката вистина за Надежда како целиот мој свет да се сруши. Потоа се смена сѐ. Од како ја изгубивме Надежда Лорен не беше повеќе истата каква што беше, како некаде да се изгубила себеси во тој бес. Не ме гледаше со истите очи како порано, љубовта ја немаше повеќе во себе за мене. Ме обвинуваше мене дека не сум ја чувал добро и лекувал Надежда, а јас се убедував себеси и неа дека не е до мене, да беше зарем би седел со две скрстени раце дома? Почнаа караници од сабајле до вечер. И во што се состои љубовта, си велев јас. Нема љубов без караници, но тоа нејзиното беше премногу. Не сакав да ја навредувам за да не ги носам потоа тие зборови на душа. Затоа премолчував сѐ и се тргав во соба.

Потоа дојде и тој ден таа да замине. И реков тоа е сѐ, се гледа крајот. Останав сам. Сосема сам. И зарем не сум јас овде единствениот грешник што некогаш толку силно љубел? Само ти ли си Јоана што вистински си љубела во животот?

Ја пуштив раката кон него и силно го притиснав. Ќе заборавиме сè еден ден верувај, сè ќе помине и тогаш само ќе се насмевнуваме на тоа коку некогаш сме умееле силно да љубиме а денес сме само едни обични странци кон љубовта.

## ПОПОЛНЕТИ НАСМЕВКИ

Јоана беше интелигентна убава и згодна девојка. Имаше витко тело, со едни црни долги убави коси. Нејзините зеленкасти очиња небаре и го собираа целиот свет во зениците. Беше вредна и учена девојка. Завршила факултет за книжевност во Њујорк но останала без работа. Почнала со пишување на првата книга со надеж дека некој ќе го забележи нејзиниот труд. Не беше наметлива, беше скромна девојка со свои сонови. Нејзината најголема љубов ѝ бил Саша. Во тој период додека студирала била исполнета со две нејзини љубови во нејзиниот живот. Саша и книжеевноста. Во тие четири години неизмерната среќа и одеше од раце, како и љубовта. Беше навистина среќна девојка, девојка која не барала ништо освен да биде разбрана и да ги разбере и оние со кои и не баш се чувсвувала убаво. Нејзината скромност ја доведе да не му се потчинува никому. Беше решителна, и тоа што ќе си го ветеше сакаше да ѝ биде исполнато. Но не и со љубовта. Таа си вети дека Саша ќе биде нејзината љубов до крај, но не е се како во приказните нели? Таа не беше Пепелашка, таа беше Јоана. Оставена на патот каде мораше дури тогаш на само 24 години да се соочува сама со

нејзиата болка.  Кога се врати во нејзиниот роден крај, реши својот живот да го посвети на пишувањсето. Напиша добри четири книги, почна да биде славна, но не сакаше да се експонира во светот, доволно ѝ беше нејзе љубовта и болката да им ги покаже на луѓето, дека не е така се розево во животот нели?

Имаше една убава реченица , „Каде што има љубов, нема тишина“ тоа беше на нејзината прва насловна страница на книгата „Љубезната Љубов“. Живееше скромно и додека беше на факултет и од како се врати. Нејзините родители веќе биле починале прерано, останата на својата баба која скоро речиси ја имаше израснато. Таа често ќе ѝ се заблагодаруваше на нејзината баба што ја израсна во една прекрасна и скромна ќерка која не бара баш многу за среќа и љубов. Живееше спокојно и беше храбра . Одеше скоро на сите хуманитарни настани, беше вистински хумнитарец кога стануваше збор за оние луѓе и деца на кои им беше најтешко. Некогаш знаеше и на глас да собере неколку дечиња во круг и да им чита од нејзините книги. Му ги оставаше во едно шкафче за кога ќе дојде да продолжи каде затанала. Сите ја сакаа, беше исполнета со љубов, таа чувствуваше дека е прифатена со сите нејзини мани и доблести, а таа пак дупло им се восхитуваше на тоа што на некој начин навистина беше сакана многу иако покрај сѐ знаеше дека никогаш нема да може да има свое дете сепак уживаше таа во својот детски свет со нив.

Додека пак Јохан. Дечко висок, згоден со убава средена брада, сини очи и една темна убава бушава коса.  Каков таков беше среќен со неговото детство. Свиреше виолина. Од мали нозе. Не се делеше никогаш. Секогаш си викал кога ќе станам познат ќе направм свој концерт иако сега се промениле многу работите но мечтаеше за тоа. Беше најверен пријател со Веда, оној вистински пријател со кого не се делеше никогаш.

Иако никогаш не го завршил факултетот за музичка уметност бидејќи немаше финансиски средства да продолжи да се образува, тој не изгуби никогаш надеж, продолжи да свири и се бил заљубил во музиката. Неговата прва љубов.

Иако беше сиромашно момче, никогаш не се предаваше на порзите. И кога немаше скршена пара вџеб, знаеше да застане на улица и да свири со љубов. Години го правеше тоа и не се срамеше бидејќи секоја фрлена банка во неговиот шешир значеше богатство. Со малкуте пари ќе ги издржуваше неговите родители. Беше среќен ете. И тоа премногу. Го сфакаше животот како циркуз. Секој ден по нешто ново за подобра среќа си велеше. Од како се опрости од неговите родители, после некое време се запозна со една девојка по име Лорен, и ја зеде за жена. Тие во тоа време поим за љубов. После неколку години си доби ќерка. И покрај тешките времиња тој живееше скромно не спомнувајќи колкав ли товар има ад своето бреме. Но никогаш не се поколеба што и покрај толкавите тешки времиња научи да љуби. Да ја љуби Лорен.

Една ноќ Јохан и Јоана седеа во дневната соба, разговрајаќи Јоана се замисли за тоа време кога одеше по тие хуманитарни настани , колку ли само ја исполнуваше таа работа па само тивко изусти.

- Јохан, порано одев кај оние болни и сиромашни деца, секој пат имаше по некој хуманитарен настан во врска со нив, па би можеле да направиме нешто повторно да усреќиме некое дете. Ми дојде една идеја. Зошто да не одиме ни двајца , ти ќе свириш виолина, а јас повторно ќе им читам од неколкуте книги што ги имам напишано?

Немо ја погледна и со насмевка само ѝ рече, зошто да не Јоана, зошто да не, секој зслужува да биде среќен нели?

Наредното утро отидоа до местото, дирекотрката таму сѐ уште беше истата па одма ја поздрави со блага насмевка Јоана. Здраво Јоана, долго не сум те видела, како си? Изусти Карла. - Добра сум дојдов но овој пат не сум сама, запознајте се со мојот пријател Јохан, тој свири виолина па решивме во овие тешки времиња да исполниме по некое срце на овие дечиња. Карла благо се насмевна и ги упати во училницата. Седнаа покрај таа толпа од деца. Јоана ги отвори првите страници од нејзината последна книга, а Јохан го отвори куферот каде што беше виолината се намести и почна да ја свири онаа убава балада која некогаш и ја свирел на својата Надежда. Тивко со голема среќа и љубов само ги погледнуваше тие деца и како да си ја бараше нејзината мала ќеркичка во сите нив. Јоана истовремено покрај таа мелодија само полно срце, откинувајќи по некој дел од нејзиното срце ја прелистуваше и оние неколкуте убави реченици им ги читаше на тие деца. Гледаше радост, гледаше како оние нивни подскршени делови повторно си го наоѓаат своето место. Тие немаа многу, но имаа едно – Љубов во нивните души. Иако кога ќе се одделеа од нивнаа задача и секој ќе си легнеше на својата перница почнуваше онаа осаменсот за дом. Дом кој ете со раширени раце барем некој ќе ги прегрне. Но тие без разлика на сѐ, беа сакани. Не бевме единствени што доаѓаат овде, имаше многу луѓе кои им го топлеа срцето со секакви настани. Музички групи, магионичари, писатели, ликовна уметност, и многу други кои им го пополнуваа времето додека тие сонувајќи секој ден за подобро утре.

Силен аплауз добија кога ги собираа своите работи од местото. Карла беше многу задоволна што за миг се сетија на нив. Од сѐ срце им се заблагодари за оваа добротворна цел и ги повика повторно. А пак Јоана и Јохан, секој втор ден, посебно за викендите доаѓаа кај нив со цел насмевките на тие деца да ги пополнат и да ја избришат нивната болка и тага. Тие беа едни невини деца кои бараа внимание и љубов. Тоа го добиваа секој пат кога на нивна врата ќе тропнеше некој да им го исполни нивното осамено време. Јохан ниеднаш не се поколеба и ѝ беше благодарен на Јоана што за миг му ги отргна оние лоши мисли и она тешко време кога и тој како нив се чувствуваше сам. А Јоана се врати на оние нејзини студенски денови кога за прв пат го фати своето перо, баш и таа кога сите нејзини мечтаења пропаднале во

вода. Се насмевнуваше бидејќи толку многу работи и поминале низ нејзиното срце што ова и дојде како кец на десетка.

- Ти благодарам Јоана, навистина ми требаше ова извика Јохан.
- Не направив ништо, само гледав да ги пополниме со љубов малку оние наши ранички во душата.
- Убаво се сети знаеш, одамна не сум свирел така пред лѓе, заборавив како е некој после сѐ да ти даде апалауз. Се чувствував како херојот кој некогаш си ја добил битката во војната.

Се насмевна и повторно со сета сила го прегрна Јохан велејќи му, ќе помине се знаеш нели?  - Зарем да се љуби некој е грев? Не е, но лесно е... Но да се сака е благодет и е тешко. Љубовта е за оние кои постојано се борат и инвестираат со срце, душа и ум. Безрезервно се посветуваат на партнерот и луѓето околу нив. Само небото е лимит на нивната посветеност... Така ѝ кажа Јохан на саканата... А и самиот не знаеше колку ја сака. Му говереше умот, а кога почна да му говори срцето го обли топлина и возбуда. Почувствува Божји благослов...

Заминаа од таму упатувајќи се кон дома. Со полни срца и насмевки еден кон друг заборавајќи барем малку на нивното минато и тргајќи се од тие лоши мисли секојдневно  што ги мачат, погледнувајќи се само со очите како да си ветија дека повеќе нема да зборуваат за нивното минато. Не отварајќи ја старата болка, со надеж дека со тој заборав ќе мечтаат за нивната иднина.

Новата иднина на Јохан, и новиот живот со него на Јоана.  Тоа утро ја бакна во челото, и излезе. После таа недела, конечно имаше сонце па реши во мала прошетка. Јохан беше замислен тоа утро, како нешто да му недостасува, не му е исполнето сосема неговото срце па реши да отиде на едно многу старо место каде за прв пат се беше заљубил.

Тоа беше едно напуштено место со една мала река, сѐ околу него високи карпи и една полуискршена зелена клупа. Седна да си ги разбистри мислите надеваајќи се дека ќе дојде и момент кога од неговата душа ќе ги остави на ова место сите оние неизкажани зборови што ги сакал да ѝ ги каже на Лорен, нејзината жена. Внатре во себе имаше илјада зборови но како маж кој си ја почитувал некогаш својата жена никогаш не ги изговорил.

Беше едно студено утре кога останав со нејзе насамо после смрта на Надежда. Почна да вика тоа утро како сум бил беспомошен и колку сум бил суров спрема нејзе и нејзиниот живот. Ме обвинувше дека јас ја убив нашата ќерка. Ти не си човек, ти си чудовиште ми рече. Не сакам повеќе да те гледам ни слушам ни зборувам. Ќе си одам од тебе. Не заслужуваш повеќе ништо. Зарем не помисли на мене од како неа ја нема повеќе? Што ли ќе биде после неа со нас? Само се затвараше во таа соба и со денови не излегуваше...Како само тебе да ти е одземен еден дел од душата а не мене. А јас не сакав да ја слушам со нејзините навредливи зборови упатени кон мене, бидејќи ако почнев да зборувам тоа ќе беше нешто за кое никогаш немаше ни да си простам затоа и се затворав во собата со мислите кон мојата мала Надежда.

А ти, додека беше жива, што ли правеше со недели во твојата соба? Ќе дојдев да те погледнам а ти со часови само бдееше во една точка не погледнувајќи ме дали постојам дали нешто ми треба, прегратка си велев? Не беше свесна колкав ли товар ми оставаше со тоа што не можев ни тебе, а ни нашата мала ќерка да ве спасам. Се пригуши во болката и те снема. И одненадеш само немо заминуваш со само едно проклето писмо оставено на масата.  Толку. Каде ти е љубовта? Тогаш кога го пречекори прагот засекогаш од нашата куќа имав толку многу зборови да ти упатам, но бидејќи сум човек преќутив сè. Нека тоне во мене се велев. А тие денови не барав ништо и не ти зборувавв ти како што сакаше, но зарем јас не постоев додека ти се криеше во собата заедно со болката? Јас немав болка, само ти ли имаше Лорен? Колку што јас бев виновен, беше и ти. Додека ти лежеше таму неподвижна јас бдеев врз моето девојче и се молев да ги отвори повторно очите. А ти каде ли беше во сето тоа? Свесно само бегаше и затвараше очи, Божем со тоа ќе поправиш сè. А не направи ништо освен што си го собра куферот и замина. Мизерно нели? Бегаш од страв или од тоа што обвинувајќи ме мене бараш утеха надвор во светот без мене? Далеку од мене ќе ги заборавиш ли раните при тоа сеќавајќи се на неа само како дел од твојот живот и бегајќи од реалноста, а скршена од минатото?

Тоа сепак беше нејзин избор, а мојот беше да се тешам дека можеби еден ден ќе ми се врати. Но тој ден не дојде никогаш. Останав со зборовите кои сакав некогаш да ѝ ги кажам во лице, засрамен само си ја наведнав главата и реков, остави ја ќе помине, ако не се врати не била никогаш твоја.

Со скаменет поглед само стана од таа клупа и замина не мислејќи на тоа што доаѓа утрето.

Времето тече непрекинато брзо и како од река косено. Неговата иднина се врти постојано небаре ќе избега притоа не оставајќи му ништо. Се движи претворајќи ја сегашноста во минато, а иднината во сегашност. Во пазувите на топлата среќа, под светлината на блеската фантазија  со себе носи време на тешка одлука.

Она време кога во срцето се преплтуваат желби разиграни и распламетени, секогаш подготвени да полетат во височиите. Носени на крилја и да ја постигнат својата цел. А во мислите илјадници планови за сопствена иднина,

Во тие мисли се мешаат многу слики но сепак една е највпечатлива, најјасна и најсјајна.  Таа слика ништо помалку претставувавше симбол на љубовта. Онаа љубов која некогаш толку силно ја чувал до неговото срце. Слика која одамна ја имаше затворено и ја чуваше близу до душа за да го подсетува дека сеуште постои, дека сеуште постои надеж да љуби од почеток, но овој пат посигурно, без оној страв во коски, со цел здив да ја вкуси целата таа љубов која беше фрлна како парче пред неговите нозе. Но овој пат по сигурен со цел дека нема да побегне никогаш во своите сонови, туку тој сон еден ден

ќе го претвори во реалност. А реалноста ни помалку, а ни повеќе преставуваше една гранка која нишајќи се се всадила повторно во неговото срце, гранка на која пишуваше , само љубејќи можеш да станеш посилен човек во животот.

Го зграпчи животот во еден здив и почна повторно да сонува за неговата иднина. Која полека, полека , од ден за ден секој го сон го претвараше во реалност.  Не оставајќи притоа ништо зад себе, цврсто решен отиде да ја бара својата среќа. После болката, реши да го претвори својот живот во една топла хармонија на љубов. Бидејќи како се рекло, никогаш ама никогаш не ја наведнувај главата на оние кои те повредиле, напротив, држи ја цврсто горе за да можеш да се одбраниш и од најтешкото зло.

И после сè, на онаа клупа после точно десет години ја здогледа Јоана. Неговата потајна муза во животот после Лорен. Не признаваше дека трепери додека ја гледа, но во неговите очи се гледаше оној сјај кој после љубовта за Лорен ја немал искусено повторно.

Не се надеваше премногу, бидејќи полсе старата љубов не веруваше во нова, некоја која повторно ќе го растрепери неговото срце, а да не биде болка, да биде само љубов не веруваше. Бидејќи после онаа стара рана, не чувствуваше повторно да љуби и да биде љубен. А за возврат да добие една скршена силуета производ на неговата болка.

Во тие мисли и слики само на едно се сеќаваше. Што со новата љубов? Дали вреди да се бори и покрај лузните кои го чкртале цело негово тело? Што  и после неа? А што со болката ? Ќе ја заборави ли едно убаво утро? Тие беа само неколкуте зборови кои него го демнееа после смртта на Надежда неговата ќерка.

Не барајќи ништо возврат ни од љубовта, во Јоана гледаше некаква утеха за повторна среќа во неговиот живот  не повредувајќи ја целосно.

Кога се врати дома Јохан, Јоана само што ги отворила очите и со тивок глас го праша, каде беше?- На прошетка да си ги разбистрам мислите малку рече Јохан. Сакаш кафе? - Сакам изусти Јоана.

Додека го пиеа кафето Јохан само ѝ рече, сакам нешто да ти кажам. Бев на едно многу старо место каде секогаш кога бев осамен одев. Седнав на мојата клупа, немаше никој, со тешки мисли само погледнував сè околу себе со надеж дека со моиве мисли ќе пронајдам некаква надеж во животот. Покрај таа мала река си ги гледав солзите знаеш? Како само се одсликуваа незнаеш... Таму засекогаш ја закопав Лорен од животот мој. А денес отидов да ѝ ги кажам уште неколкуте зборови што останале во мојата душа. Се олеснав. Ѝ кажав сè што ми стоеше на душа и тоа што требаше порано да ѝ го кажам и тоа денес како се чусвтувам. Ја сакав многу знаеш?  Без неа едноставно не постоев. Таа ми беше столб во животот. Не сакав никогаш да ја изгубам. Но кога некој постојано ти дофрлува дека само ти си виновен за сè во животот едноставно еден ден ќе сакаш да побгенеш и да

оставиш сѐ.  Така и направив отавив се на времето, времето да ми покаже некоја исправна одлука што требаше да ја донесам во мојот живот. Од како се разделивме како да еден дел не постоеше во моево тело. Останав сам со мисли кон Лорен. Мислев дека никогаш нема да ја заборавам таа жена. Чекав и секој ден си велев ете денес можеби ќе се врати, утре можеби и така цела вечност останав да сонувам дека можеби еден ден навистина ќе се врати.

Кренав раце. Не сакав да верувам дека неа повеќе ја нема па се тешев само со тоа утре ќе е тој ден, утре. Но утре и никогаш не постоело. Таа остана во минатото. Таа ме заборави мене. Јас неа никогаш. Со тек на време се навикував на таа претешка болка која ја носев во душата. Се борев сам со неа години надевајќи се дека еден ден ќе престане да боли толку многу. Никогаш после Лорен не се прежeнив. Не ми паѓаше на памет повторно да ставам се на ризик и да живеам со друга под исти покрив и да очекувам дека сѐ ќе биде подобро после Неа.

Никогаш не го направив тоа. Но ете ме гледаш и ти сега сум среќен. И сам сум среќен проаѓајќи си го своето бреме кое некаде и некогаш сум го изгубил во животот. - А сега, како ја гледаш својата иднина? Довикнна Јоана. - Сега, ех ... Сега не живеам за иднината. Сега живеам од ден за ден, надевајќи се на подобро утре во животот. Престанав да мислам на  иднината од како останав сосема сам. Чекам само времето да ми го покаже патот кон светлината. Можеби некаде таму од крајот на тунелот еден ден ќе излезе светлина и за мене.  Ја пушти повторно Јоана раката кон него и двајцата потонаа во неколкуте збровои кажани од Јохан.

Саша веќе со недели не ѝ беше ѕвонал на Јоана. Таа по малку се надеваше погледнувајќи го секогаш телефонот дали на екраанот ќе излезе бројот на Саша. Но тоа не се случи.  Јоана не беше разочарана, но длабоко во себе се надеваше дека можеби има што да му каже за последен пат без да го навреди. Погледна во часовникот. Беше 12 часот. Реши да излезе во дворот и да го побара на Саша.

- Здраво Саша.
- Здраво Јоана, мило ми е што ти го слушам гласот. Повели.
- Слободен ли си денес да се видиме ?
- Слободен сум, после работа ќе дојдам ќе те зема.
- Не извика Јоана, со такси ќе дојдам . во „Плаза“ повторно така?
- Да ќе те чекам таму за пола сат.
- Во ред , се гледаме рече Јоана.

Го  стави телефонот во чантата се спреми набрзина и излезе со што тивко на Јохан му рече дека имала некоја работа со книгите, мислејќи покасно да му каже на Јохан за состанокот со Саша. Прва пристина Јоана во Плаза. Седна на една маса со поглед кон надвор. Седејќи порача едно црвено вино ублажувајќи ѝ го стресот . Пристина по неколку минути и Саша . Ја бакна во образот и седна наспроти неа. - Мило ми е што ја прифати мојата понуда рече Јоана. - Знаеш дека неможам да те одбијам тебе изусти Саша.  И за што ме повика?  Знаеш , полсе моето заминување никогаш целосно не те сослушав. Дојдов да ми кажеш сѐ! Зошто Саша, зошто?

Се поцррвена Саша и почна.. Беше една ноќ, тивка, ми пристигна порака од Карен, слези долу да разговараме. Се облеков и слегов не надевајќи се на ништо. Само ме погледна Карен и ме бакна силно. Ја турнав и ѝ реков да не го прави повеќе тоа. Таа беше потајно заљубена

во мене, ти беше љубоморна што си со мене а таа не е. Потоа недели по ред ми пристигнуваа пораки од неа, но јас ги бришев и не ѝ одговоравав. Една вечер бев излезен во еден бар, до мене седна таа. Бев премногу пијан, ја доведов во мојот апартман и потоа се случи што се случи. Спиев со неа. Другииот ден кога станав не бев свесен што направив. А знам дека направив голема грешка од која нема враќање назад. Само станав се облеков и дојдов кај тебе. Се сеќаваш, бев блед и немав зборови а ни очи да те погледнам. Ме праша што ти е. Јас ти одговорив само дека см испил од повеќе вчера и ништо повеќе. И така почна сè. После таа ноќ не можев да те гледам во очи изневерувајќи те со твојата најверна пријателка, затоа решив да те напуштам велејќи те дека не те сакам, а те сакав премногу со цело мое срце. После месец дена се оженив со Карен, а не ја сакав, страста ме залажуваше. Со мислите постојано бев кај тебе но знаев дека крајот си го направив јас. Нема враќање назад. Ти потоа замина, и не слушав ништо за тебе. Две години бев со Карен потоа ја оставив и се вратив во Чикаго да работам како архитект. Почна да станува многу љубоморна, со тоа почнаа и караниците и ја оставив една ноќ и заминав за тука. А со тоа заминување те понесов и тебе со мене. Знам виновен сум .... - Молчи !!! Те молам не зборувај повеќе... Пет години Саша, цели пет години ти верував.... Ми кажаа, ми кажаа дека си ме изневерил, те виделе во барот моите пријатели како излегуваш од барот под рака со неа, но не сакав да верувам, посебно со мојата најверна пријателка Карен.

- Јоана...
- Молчи сега јас сум на ред да зборувам Саша.
- Мислеше дека никогаш нема да дознаам за тебе и за Карен таа вечер. И јас имав пријатели кои ти не ги знаеше. Тие ми кажаа сè. Зарем после пет проклети години реши да упропастиш сè, само за да ја легнеш во кревет Карен, за само една ноќ да упропастиш сè? Да беше тука до мене во тој момент, би те згазила без да знам кој си ТИ. Кога дознав тој ден, сè што сакав да направам е да си ги спакувм куферите и да заминам за дома. Не сакав повеќе да те видам, ни тебе ни пак Карен. Ми бевте најголеми непријатели во животот, а види сега седам покрај тебе раскажувајќи ти и слушајќи ги твоите големи лаги. Кога стигнав тука, решив да свртам нова страница во животот, не сеќавајќи се на тебе и на таа преголема болка што ја чував во мојата душа, свесно само си ги прикривав раните од тебе точно една година. Една година се бев затворила дома со перото во моите раце, и така полнав да ја пишувам мојата прва книга. Беше посветена за тебе . Не знаејќи за мојот товар, некако си ја олеснував болката преку лист хартија. И ете после една тешка година те заборавив. Можеби не целосно но те заборавив ете, не враќајќи и не газејќи си ја мојата гордост, со кренатa глава почнав сосема нов живот без тебе во него.

Те викнав овде да ти кажам да не ме бараш повеќе никогаш. Кога ќе помислиш на мене, сети се на тоа што ми го направи, само така ќе

можеш а си олесниш а да не ме видиш повторно. Сети се на тоа колку ме повреди. А сега те молам ако не сакаш повеќе да ме повредуваш, едноствно замини си од мојот живот , не очекувам ништо од тебе повеќе, само сакам да знам дали сум безбедна без тебе и овде во мојот роден крај... Сакам да заборавиш и ти исто колку што и јас се трудев да заборавам. Те молам, заборави ме Саша. Засекогаш.

Но... Те молам дај ми уште една шанса да променам се... Извика Саша. - Шанса ли? Одамна ја пропушти шансата за мене Саша, не постои човек што ќе остане рамнодушен на тоа  што ти ми го направи мене. Најдобро е вака, да се заброавиме и двајцата без притоа да бараме нешто за возврат, на пример повторно љубов. Не постои збор што можам да те опишам сега во моментот. Но едно знам, од како заминав од тебе, сум посреќен човек. Сфатив дека некогаш и најголемите рани прополека избледнуваат од душата и остануваат само едно бледо сеќавање на тоа колку може човек да биде ранет љубејќи човек кој не ја познава ни малку љубовта. Збогум Саша!

Стана од масата Јоана без вртејќи се да го погледне уште еднаш, и замина кон вратата. Зеде воздух  и само се насмевна со едно, успеав, навистина успеав. Влезе во таксито и замина кон дома. А пак Саша само немо седеше на масата без ниту еден збор во него, си ги стегаше рацете божем се кае за сѐ , но предоцна. Јоана замина, тој остана сам. Со едно длабоко каење во неговата душа. Но не  е се до каењето. Саша не научи да ја љуби доволно. Ја напушти баш кога нејзе и требаше најголем подршка. Ја изневери не мислејќи дека ќе дознае некогаш. Но како да очекува Саша љубов без каење кога самата љубов е да се каеш истовремено љубејќи некого.

Само така човек станува свесен за последниците. Саша стана од масата и се упати кон паркот, да си ја разбистри главата. До некаде му беше тешко, но се тешеше со тоа дека ете можеби еден ден, ќе дојде на негова врата и ќе му прости за сторените гревови кон Јоана.

Јохан ја чекаше нетрпеливо ,  кога некој на вратата затропа, тоа беше Јоана цела во солзи , само се стрча кон Јохан и силно го прегрна велејќи му, ми требаше прегратка, но го сторив барем тоа што го мислев одамна.

Зачудено само праша Јохан, каде ли беше? Нешо не испадна како што треба со книгите?Не Јохан, не бев за книгите, бев со Саша. Му кажав тоа што требаше одамна да го знае. Му реков да ме заборави и да не ме бара повеќе никогаш. Слушнав и јас од него можеби лаги можеби не, но слушав сѐ како било, ми олесна на душата, одамна требаше да го направам ова, но не знаев како не повредувајќи се себеси пак.

Неколку минутно молчење од Јохан го присили да ја гушне уште поцврсто. Со растреперен глас и неколкуте солзи на Јоана во неговите

прегратки значеше живот. Прегрнувајќи се само Јохан и рече, во ред е барем сега ти е мирна душата. Така требало да биде. Знаеш дека не се во животот тече како река. Го направи своето. Подобра си сега?
Од како стигнав дома? - Да. Ти благодарам.

Ќе ти ставам чај, седи овде и раскажи ми се од почеток.

Му напишав дека сакам да се видам со Саша за да позборувам за се. Тој прифати. Се најдовме и почна тој да ми раскажува како го направил тоа и колку се каел. Не верувајќи му на неговите зборови почнав јас со висок тон да му зборувам дека не сакам да го чујам повеќе како зборува лаги. Му реков дека сега сум среќна без него и дека не сакам повеќе да го видам ни да го чујам. Во себе бев толку многу сигурна дека ја  правам исправната работа со тоа што станав од масата и заминав од него. Одвај се воздржував да не заплачам пред него. Но што ли вредат сега ли солзите после толку години ? Но барем душата моја е мирна Јохан. Знаеш колку ли треперев кога зборував. Телото ми се одделуваше од себеси. Во тој бес на ништо друго не се сеќавав освен на оној ден кога ме изневери со мојата најдобра другарка, што требаше да направам сега? Да прекутам ли? За сѐ ли во животот се прекутува и тогаш кога си во право? Не можев повеќе да молчам. Длабоко во себе нешто умирше во мене но се трудев Саша да не забележи кој откорнат дел од моево тело повеќе не постои. Немаше зборови тој, само бледо ме погледнуваше. Си ја признаваше вината, знаеше дека тој е виновен за сѐ и затоа молчеше за да не го навредам уште повеќе. Можев сѐ уште да зборувам но не сакав да испаднам како да ми е сеуште криво што не е со мене, затоа и заминав. Доволно ми беа неколкуте зборови за да престане да се надева. Не сум онаа наивна глупачка од порано Јохан. Што за секој речен збор од него простував. Сега јасно и гласно му одговорив дека нема никогаш да му простам. Тоа е како да чекам во долината да заврне дожд, а тоа никогаш нема да се случи.

- Смири се Јоана, не мисли повеќе на него. Ти треба одмор. Оди одмори се малку, јас сум овде ќе те чекам.
- Во ред. Одам, вртејќи се зад себе, и велејќи му уште еднаш. Ти благодарам многу Јохан.

Со насмевка само ја погледна во очите , доволно за да може да знае дека покрај него е сигурна. Тој ден на Јохан му се превртуваа зборовите на Јоана за Саша, сакаше да ѝ помогне но беше беспоможен кога се работеше за нејзиното срце. Дали ме гледа како непријател? Дали ќе ја прифати мојата помош, кој ли сум јас да и помогнам? Илјада зборови а едно прашање? Дали вреди?

Замолкна , пијеќи го својот топол чај. По неколкs часа Јоана дојде во дневнавата соба каде Јохан се беше подготвил за вечерата.

- Многу ли спиев?
- Не е важно , битно е дали си одморена бар малку?

- Да да, после толку напорен ден успеав да заспијам. Што има за вечера?

Шпагети болоњезе. Ајде седни сеуште е топло.
Го погледнуваше Јоана и го праша.
Што си ти така замислен?
Јохан само бавно ја крена главата и одговори , не сум , само сум уморен малку.  Знаеш, ние самите одлучуваме за или против животот! Изговори Јохан. Не знаејќи Јоана дека од како замина да спие бараше одговори да и помогне околу Саша а не знаеше како.

- Ахм. Јохан, дојдов до една идеја. Се надевам дека ќе ме подржиш и ти во тоа.

Што тоа? Изусти Јохан.

- Решив да ја промовирам мојата последна книга. Само за неа немав направено промоција се надевам дека некако со таа книга ќе допрам до многу читатели. А половина од книгите ќе ги дадам во хуманитарната работилница да можам да изрудвам некои од децата таму што велиш?
- Баш убаво од тебе Јоана, те подржѕвам секако. Секој со своите сонови нели?
- Епа да почнам да се подготвувам, а од утре официјално ќе бараме заедно место каде би можело да се одвива мојата промоција .
- Супер , и продолжија да јадат погледнувајќи се де тој де таа.

После напорниот ден на Јоана, и потајните мисли во главата на Јохан, решија да си легнат за утрето да може да почне без многу предизвици. Еден во едната соба, другиот во другата. Со едно до утре и насмевнувајќи си рекоја лека ноќ.

Другиот ден беше еден убав топол сончев ден, Јоана по пижами отиде во дневната соба, ја чекаше топло кафе .

- Добро утро Јоана, ти сварив кафе ела седни.
- Добро утро Јохан, рано ли стана?
- Па да, пред малку се вратив бев до гробот на Надежда и само што се вратив чекав да станиш па да сварам кафе ајде ела во двоот убав ден е денес да го искористеме сонцето.

Се упатија кон дворот . Некако си ми по расположена денеска, за што се сведува таа насмевка? Мојата книга. Моето светилиште. Знаеш одамна нема моево срце почувствувано вакква воздуда. Како одново да се заљубуввам во мојата книга. Тоа е исто и со човекот? Така ли почнувааат таквите љубови Јохан? Сакам мојата возбуда да ја претворам во едно убаво и скромно читилиште. Што велиш? Би сакала со мене да дојдеш денеска да разгледаме неколку ресторани каде би ја правила мојата промоција на книгата.  Ќе дојдеш? - Секако Јоана, изговори Јохан тивко.
Пиејќи го своето кафе со насмевка та едниот та другиот погледнувајќи се скришно , не откривајќи никакви чувства, продолжија со разговорот.

Од како станаа се упатија во нивните соби, се спремија и и излегоа барајќи соодветно убаво и мирно место за книгата на Јоана.

Упатувајќи се кон градот разни мисли им залетуваа и на двајцата. Јохан ја гледаше Јоана како беше среќна, исполнета и храбра во врска со нејзината промоција. А пак Јохан со мислите како да и помогне без притоа нанесувајќи болка. Му значеше многу Јоана во неговиот  живот. Имаше посебно место таа кај него. Не покажувајќи никакви чувства само ја погледнуваше и во оние најисправни и најтешки одлуки беше покрај неа без разлика дали беше во право таа или не. Беше најголемиот слушател во нејзиниот живот.

Стигнаа во еден многу убав голем тивок ресторан ,,The Sigunature Room Restaurant“ лоциран на врвот на Џон Хенкок центарот на својот 95-тиот кат со блескав панорамски поглед  на Чикаго. Беше доволно заводлив за да Јоана веднаш прифати да ја ја прави тука својата промоција на книгата.

Не сакаше многу луѓе , неколку другарки и другари од факултет што се биле веќе вратиле во Чикаго, некои луѓе од хумантинарната работилница, таа и Јохан.

Ја закажа својата промоција во Сабота во 20 ч .

Дојде и тој голем ден за Јоана. Дојде сабота. Таа и Јохан тој ден се подготвуваа за таа голема коктел забава. Еден час порано отидоа заедно со Јохан за да подготват се пред осум часот. Јоана го облече нејзиниот омилен црвен фустан со чипка од по страните, ги стави нејзините високи потпетици, косата ја фати во реп и го стави црвениот кармин на нејзините усни, Јохан после долго време го извади од плакарот неговиот сив костим. Тргнаа во седум часот.

Кога стигнаа во ресторанот, Јоана ја совлада трема голема, беше премногу возбудена, но и среќна после долго време пауза повторно да застане пред луѓето и да ја им ја раскаже нејзината приказна. Имаше неколку маси пополнати кога стигнаа Јохан и Јоана. Нивната коктел забава се наоѓаше на 90-тиот кат. Тоа беше една голема и убава хала со едни големи розеви цвеќиња околу прозорците. Со мат кремави плочки и високи клуб маси.

Менаџерот нè однесе до нашата резервација. Беа споени околу осум маси со убави долги бели чаршави и кремави панделки околу чаршавите. На првата маса ги поставив моите книги. Убаво ги наредив за да може да се гледаат. На секоја од масите имаше по некоја закуска и пијалак. Дојде осум часот. Почнаа еден по еден да доаѓаат со букет цвеќе во рацете и да ми посакаат уште многу многу успеси. Околу 15тина луѓе се веќе собрале таа вечер на промоцијата на Јоана. Доволно за неа. Ѝ беше битно дека оние луѓе кои секогаш ја подржувале во се биле до неа таа вечер.  Кога се собрале веќе сите, Јоана почна да го држи својот говор.

„Добровечер луѓе мои, ви благодарам што одвоивте време и што дојдовте на мојот најсреќен ден. Знам многумина мислат дека ова требаше да го направам многу порано, но времето не ми остави простор за порано. Оваа книга ми е многу драга. Ова е мојата последна книга напишана за една иднина и за едно минато. Па затоа и насловот го крстив по тоа ,, Време е за ЉУБОВ’’

,,Дали постои љубов без минато? Или пак минато без љубов? Онаа ранлива, да те тресне од земја, да ти ги спои жичките а истовремено да тече слатка љубов?  Една иднина и едно минато спојуваат една приказна на двајца млади луѓе кои некаде и некогаш си ја изгубиле својата љубов, па тргнаа да ја поправат таа грешка и повторно да си ги спојат нивните срца. Едната Холоѓанка, другиот турчин. Се сретнаа во време на војна. Една Забранета љубов ќе стане ли вечна? Онаа најслатката, а сепак најгорчлива. Ќе дојде ли ден повторно за нив? Ќе помине ли онаа сага на тагата во нивните души ? Ќе бидат ли повторно заедно забранувајќи и спротиставувајќи му се на сите на светот? И оние кои биле против и оние кои биле тука до нив и тогаш кога требало да ги разделат? Но љубовта е таква, ги теши и оние сурови луѓе. Им дава љубов без знаејќи дека тие за љубов не се родени. Но љубов, ајде да те видам оди против неа?

Не можеш да забраниш нешто што се вика љубов нели? Не можат да ти се спротиставaт ни најблиските кога љубиш толку многу. Љубиш друга крв. Но љубиш без последниците во животот. И што потоа? Што после сѐ? Што понатаму? Ќе се бориш ли без разлика дека таа љубов е забранета за тебе, за твоето семејство , за сите? Дали ќе останат заедно и после се и покрај толкавата љубов меѓу нив? Љубовта може да биде силна и храбра, но до кога?“

Земете и прочитајте ја оваа вртоглава приказна која ќе ве остави без здив.

Еден силен аплауз се слушна во таа хала. На луѓето кои присуствуваа, на нивните лица се виде онаа насмевка онаа искрената. Јоана само испушти две три солзи и со насмевка им се поклона на сите. Ете нејзиното чистилиште стана симбол на една љубов. Љубов кон поезијата, и не му преостанува ништо повеќе освен да му се заблагодари на сите што и во најтешките мигови беа со неа. Поклонувајќи  им се нив, им го остави и нејзиното срце, во знак на благодарност и им ја делеше со толкава голема љубов нејзинината книга.

На лицето на Јоана се гледаше неизмерна среќа. Јохан гледајќи ја неа и се восхитуваше на храброста и на она што нејзе и значеше живот. Јохан ја тргна на страна Јоана, и ѝ рече..- Ти благодарам што постоиш во мојот живот Јоана. Ти благодарам за сѐ. Беше прекрасна како и секогаш, но оваа вечер посебно сјаеше. Ти се восхитувам за сѐ.

Го прегрна силно и така заминаа кон дома.

Промоцијата заврши во 22 часот. Малку се забавуваа, а потоа секој по својот пат. Јохан му поможи на Јоана околу букетите и заедно заминаа на кај колата. Кога стигнаа дома, Јоана зеде неколку вазни со што ги распредели нејзините букети. На нејзиното лице и се гледаше сеуште среќа. Но беше уморна. После таква убава вечер решија да се поздрават со Јохан и секој да си легне во својот кревет.

- Утре е нов ден , сонувај убаво, се гледаме Јоана.
- Лека ти ноќ Јохан. До утре.

Настана тишина, секој во својот сон. И остануваше она прашање , она истото.
Дали вреди?

Утрето беше сосема ново утро. Јоана сѐ уште беше во нејзиниот кревет насмевнувајќи се и исполнувајќи си ја душата со вчерашниот настан. Јохан веќе се беше разбудил правејќи го кафето и поручекот. Иако помеѓу нив не се случуваше ништо, се чувствуваа тие длабоки емоции еден спрема друг кои вешто ги криеа во себе.

Има секаква болка, и онаа која поминува брзо, и онаа која трае засекогаш. Јоана имаше болка која поминува брзо, а Јохан ја имаше онаа неизлечива болка која трае засекогаш. И двајцата беа свесни за тоа но секој на свој начин допираа до таа болка. Јоана лека полека, мислеше дека ќе заборави сѐ и ќе отпочне друг живот, бидејќи од како

се врати од Њујорк, беше цврсто решена дека љубов како љубов ќе дојде и подоцна истата љубов ако не вреди ќе се заборави, а пак Јохан беше сосема спротивност од Јоана, тој единствената љубов која тлееше во неговата душа беше љубовта за Надежда, неговата ќерка. Не постоеше човек што ќе му ја замени болката и љубовта на Јохан. Тргнувајќи од себеси Јохан си имаше ветено дека единствена девојка која ќе ја љуби толку многу ќе биде Надежда. И неговото цврсто мислење остана такво какво што е сега. Во неговиот живот не постоеше друга жена освен Надежда.

Тоа утро , само се присетуваше на нејзината насмевка, и недостасуваше. Нејзиниот мирис, допир, насмевката. Се она што таа го носеше на себе. Потајно само ќе испуштеше неколку солзи за да не се скрши уште повеќе. Си велеше, никој нема да ме разбере така? Никој кој нема изгубено некој свој близок нели? Дури ни Јоана...

Седнаа на масата,појадувајќи и пиејќи го своето кафе одненадеш Јоана му рече на Јохан, денес ќе одам за Њујорк, имам неколку пријатели таму кои не можеа да дојдат на мојата промоција па би сакала да им дадам книга. Сакаш да дојдеш со мене? Утре се враќам. - Не Јоана, оди сама, овде ќе бидам јас ќе те чекам рече Јохан. - Во ред, како сакаш, ако се премислиш сеуште стои мојата понуда, летот ми е во 13 часот. -Ти благодарам.

Јоана стана од масата, сѐ уште се не била подготвена, го зеде малиот куфер стави некои работи кои и се потребни за таму, ги стави и своите посветени книги и се упати кон надворешната врата велејќи му на Јохан. Кога ќе пристигнам во Њујорк, ќе ти пратам порака. Се гледаме Јохан. - Во ред, среќен пат, се гледаме.

Ги облече чевлите , го грабна својот долг капут , го стави шеширот на главата и излезе. Јохан ја погледнуваше од прозорецот, со надеж дека навистина ќе се врати. Седна на масата и продолжи да го пие своето кафе со мислите кон Јоана. Замислено, и со некој си страв дека можеби никогаш повеќе нема да ја види Јоана, со тежок здив само воздивнуваше , со мисли дека ќе дојде како што му вети Јоана.

Јоана пристина на Аеродромот чекајќи го својот лет. Кога точно се слушна на разгласот дека авионот за Њујорк полетува точно во 13 часот , таа се упати кон авионот да се каче и да си го заземе своето место. Јоана се присети на спомените со Саша додека леташе за Њујорк. Сета љубовна приказна беше таму со Саша. Присетувајќи се неколку солзи се веќе слизнале на нејзиното лице. Си ги поставуваше истите прашања. Колку ли бев само среќна со тебе, колку ли само заборавав на сѐ не барајќи ти ништо освен љубов, колку ли само бевме среќни заедно знаеш ли? Но тие беа само неколкуте прашања кои доаѓаа во главата на Јоана, па брзо ги заборавеше и го вртеше погледот кон небото не сеќавајки се на Саша. Проба да склопи очи до пристигнувањето.

Точно за час и половина стигнаа на аеродромот во Њујорк. Слезе од авионот фати такси и се упати кон кафетеријата во која некогаш таму се запознала со Саша. Таму се веќе биле договорени со своето друштво. Беше 15 и 30 часот. Тие се договориле во 16 часот. Беа петмина. Јан, Лара, Дарио, Јана и Елиза.

Тие петмина на Јоана ѝ биле пријатели од на факултет кои цели четири години добро се сложуваа и се дружеа постојано, после заминувањето на Јоана, тие биле постојано во контакт но далечината си го прави своето. Тие таму, таа во Чикаго, затоа решила дека треба да ги посети во Њујорк. Влезе во кафетеријата, а тие веќе биле пристигнати чекајќи ја Јоана.

- Здраво, јас пристигнав со една убава голема насмевка ги поздрави своето друштво.

Станаа и се поздравија со нивната пријателка. Сите беа среќни што покрај нив беше уште еден член на нивното старо друштво. - Ни недостасуваше многу да знаеш извика Елиза. Елиза ѝ беше другарка блиска која после раскинувањето со Саша беше во постојан контакт со Јоана. - И вие мене, па што има ново ? - Па од сè по малку Јоана, гледам не си се изменила многу, сè уште си истата , кај тебе што има ново? - Па освен со книгите, на љубовен план сè уште е исто. Се пресели Саша во Чикаго. Се сретнавме неколку пати но толку, раскрстив со него. Бараше да му простам, но тоа никогаш не го направив. -А ја имаш видено Карла? Викна Јан. – А, неговата бивша жена? Не, не ни сакам. - Жена? Зарем до толку далеку ли отишол Саша? Повредувајќи те дупло, и барајќи ти прошка после се што ти има направно. Проклетник, остави го него, туку ти кажи ми, како си? - Добра, живеам со еден пријател веќе една година во една куќа во Чикаго, добро се сложуваме. - Таму секогаш е ладно , има понекогаш сонце, но не е тоа тоа. Некогаш ќе излеземе со Јохан до градот и толку. -Пријател? Се насмевнаа сите. - Само пријател или има нешто повеќе. Со насмевка Јоана само им одговори, само пријатели ништо повеќе. Исто како да живеам со цимер но дома, во Чикаго почна да се смее. - Па редно е веќе да и јас да прашам како сте? - Па ете како што знаеш, после факултетот сите по нешто почнавме да работиме. Јас сум во фирмата на татко ми и работам како архитект, Лара е книговодител, Дарио е инспектор, Јана е учителка, а Елиза си отвори своја библиотека, знаеш ги сакаше отсекогаш како тебе книгите. - Баш убаво, епа на ред ми е да ви ја поделам и мојата книга за која имав вчеравечер промоција. Бидејќи не можевте да дојдете јас дојдов да ви ги дадам. Чест ми е што ќе можам да се радувам на вас. Затоа и дојдов до тука, сакав да ве видам сите и да се присетиме на нашите убави спомени поминати во факултетскиот живот и да ви ја подарам мојата четврта книга. Одвај чекам да ја прочитам извика Јана. И јас , и јас и јас.

Јоана, беше една скромна девојка која со малку се радуваше на се. Такво беше и нејзиното друштво. Вечер има тука жива свирка би сакала ли да дојдеш со нас? Ѝ рече Дарио. - Со задоволство ќе дојдам.

Рече Јоана. Па се гледаме вечер точно во 21 часот и рекоја па станаа и заминаа.

Јоана беше сместена во еден хотел The Plaza близу центарот на градот на Њујорк. Тоа беше отмен и богат хотел повеќе од популизацијата одеше таму. Кога стигна осум часот, Јоана го извади од куферот белиот комплет корсет со пантолони , го стави на креветот, го извади несесерот со шминки, високите црвени потпетици и почна да се спрема. Ја испегла убаво косата, стави креон за очи, малку маскара минимална шминка. Се облече и тргна на кај кафетеријата. Таму беа стигнати Дарио и Јан, а пак Јана , Елиза и Лара сè уште не беа стигнале.

По неколку минути се собраа сите и влегоа внатре. Имаа резервирано маса баш до бината. Јоана беше среќна, исполнета, нешто како да ѝ кажуваше дека вечерва ќе биде таква убава вечер што ќе ја помни засекогаш. Кафетеријата сè повеќе и повеќе се полнеше со луѓе. Почна свирката. Јоана сè повеќе беше возбудена. Оваа вечер уште повозбудлива ја правеше тоа што беше со нејзините најсакани луѓе, далеку од сè, далеку од сите, тука во најубавото место на Њујорк.

- За мене виски - извика Јоана
- Нека биде дупло  некој одпозади и довикна.

Вртејќи се Јоана со пола уста само довикна - Саша?!? Што бараш ти овде? -Па овој е мојот омилен бенд, зарем заборави ли ? Ретко доаѓаат тука во оваа кафетерија, па кога видов на интернет дека вечерва се тука букирав карта и дојдов. - Ахам, сум заборавила. Со кого си? Викна Јоана. - Со другарот заедно што работиме во Чикаго и неговата девојка. Ти? - Сама. Овде мене ми е друштвото знаеш, веќе ги знаеш сите. Утре бегам. Дојдов само да им ги оставам книгите. Вчера имав промоција. - Навистина? Честитки и многу успеси. Значи успеа да ја завршиш и да направиш промоција, баш како што сонуваше, мило ми е Јоана за тебе. Извика изненадено Саша. - Ти благодарам. - Сакаш после ова да дојдеш кај мене, само ќе разговараме, очи во очи само уште еднаш. - Не ти благодарам, можеби друг пат, некогаш, во друго време. - Во ред како сакаш, ако случајно се премислиш знаеш каде да ме најдеш, на нашето место. Одам сега па, мило ми е што те видов Јоана, ѝ подаде рака во знак на милост и замина од нејзе.

Таа беше неговата најголема љубов, тој ѝ беше нејзин најголем сон. Што ли прават? Дали љубовта после простување може да биде истата , онаа невина, храбра, убава љубов? Љубов која после прошка да изгледа повторно како искрена љубов како некогаш што била помеѓу нив? Но после скршено срце остануваат само деловите кои се непотребни на телото нели?

Јоана видно беше нервозна. Не ѝ сметаше што Саша беше во нејзина близина, и сметаше тоа што повторно му прозбори. Колку сум само глупава извика Јоана. Елиза ја слушна и ја праша, што не е во ред Јоана? - Ете Саша.. Повторно тој. Ете го тука е подолу на масите. Ме викна кај него дома. Пријателски....

Елиза ја стави раката на рамето на Јоана, слушај другарке, ако сè уште го сакаш, оди, само оваа вечер, увери се, ако е за тебе, остани, ако не е, стани и замини, што можеш пвоеќе да изгубиш од тоа што ќе заминеш од него?

- А што ако згрешам ? Што ако повторно се повредам, зарем заборави што ми направи Саша? Како да одам и да заборавам на се Елиза?
- Оди, слушни ме. Ако не одиш подоцна можеби ќе се каеш. Вака барем ќе знаеш дали ќе можеш да му простиш или ќе му ја затвориш вратата засекогаш на Саша. Што мислиш Јоана?
- Ќе размислам за тоа, и продолжи да си го пие вискито.

Една чаша, уште една, па уште една.... Јоана се веќе напила, нејзиниот ум веќе не можеше да размислува ни за каење ни за љубов, ни за прошка. Таа уживаше во вечерта. Се сврте кон Саша но Саша веќе не бил тука. Таа ја крена последната чаша и замина. Надвор како да и требаше воздух да земе, нешто ја притискаше, но беше насмеана од уши до уши.

И каде да одам сега ? Си велеше Јоана....

## СТРАСТ

Некој заѕвона на звончето на вратата кај Саша. Тоа беше Јоана. - Здраво....Јас дојдов силно бакнувајќи го во усните и влечкајќи го до креветот. Слекувајќи му ја кошулата копче по копче. Бакнувајќи го по челото па до усните, галејќи му ја косата. Бакнувајќи го по телото па сè до долу. Го фрли силно каиошот од панталоните . Силно ги турна на долу пантолоните што потоа со замав ги фрли позади креветот. Откопчувајќи ја назад Саша, беше по возбуден од како кога прв пат водел љубов со неа. Лежејќи му гола Јоана и бакнувајќи ја нежно по тоа нејзино тело заборадаваше на сè, постоеше само за оваа ноќ...

Тие водеа љубов. Сè до сабајле. Тој над неа, таа над него... Љубејќи се, се заборавија дека ова би останало една таква пристрасна

ноќ што нема да оди во заборав, туку ќе стане само еден сон. Никогаш повеќе реалност. Тоа утро Јоана се разбуди мамурна со тешка главоблока,во туѓ кревет, цела разбушавена во косата не знаејќи каде се наоѓа. Погледнувајќи од нејзината десна страна го виде Саша, гол прекриен со тој сив чаршав само околу задникот. - Што!!!? Што ли направив јас? Како? Зошто??? Колку ли испив вчера? Како дојдов до тука??? Милион прашања и само еден одговор, најголемата казна и дојде, најголемата грешка во животот што ја направила беше оваа, да спие повторно во прегратките на Саша.

Стана не разбудувајќи го него. Се облече тивко , најде лист и пенкало и му остави порака. ,,Ова беше само уште една моја грешка која не смееше да се повтори. Се извинувам. Збогум Јоана". Го остави на масата, ја отвори вратата и замина. Фати такси до нејзиниот хотел, само што влезе целата исплашена влезе во тоалетот да се истушира, плачејќи викајќи, дерејќи се на себеси самата колку беше виновна не можеше да ја покрие целата вистина. Тоа сепак беше реалност. Таа спиеше со Саша. Ги спрема нејзините работи , ги стави во куферот , си го подсреди лицето и замина на аеродромот.
Летот ѝ беше во 17 часот за Чикаго.

Целата збунета со солзи во очите си бараше одговори. Колку бев само пијана јас? Зошто отидов кај Саша? Зошто си ја направив повторно таа грешка. Се презираше тој ден себеси Јоана. Како ќе го погледнам Јохан во лице? Што да му кажам. Не, ова ќе остане моја тајна. Нема никогаш да дознае што направив таа вечер јас со Саша. Никогаш нема да ја дознае вистината.

Ја побара Елиза. Единствениот сведок на таа вечер беше таа. Здраво Елиза, Јоана е тука. Ако ти кажам што направив и каде сум и зошто цел живот ќе се каеш што ме пушти да одам. -Што зборуваш Јоана полека, смири се избриши ги солзите. - Вчера вечер после разговорот незнам колку само сум испила, па од таму ме снема... Отидов кај Саша не знам ни како стигнав до кај него,и потоа се заборавив. Кога станав утрето видов дека Саша е до мене на креветот. Проклета да сум Елиза што ли јас направив? - Добро е Јоана, престани да се обвинуваш не си ти виновна за тоа што се случило ете и самата кажуваш си била премногу пијана за да паметиш се. - И каде е сега Саша? - Во пеколот Елиза, во пеколот! - На аеродромот сум сега, кога ќе стигнам во Чикаго, ќе те барам подоцна. Еј, ти благодарам за се таа вечер. Поздрави ги другите, се гледаме наскоро.

Го спушти телефонот, трескајќи го на плочките на аеродромот. Ги собра деловите и ги пикна во чантата. Беше точно 17 часот, радиостаницата во Њујорк рече да се подготват патниците кои ќе летаат во 17 часот за Чикаго.

Јоана се качи на авионот, гледајќи како засекогаш заминува од местото каде за прв пат си ја запозна а и ја остави нејзината љубов. Се разбуди точно на аеродромот во Чикаго сè уште потиштена и засрамена за она што го веќе направила. Се качи во такси и отиде на

кај дома. Таму ја пречека Јохан цел насмевнат што повторно ја гледа. Со топла прегратка само ја прегрна силно и го зеде куферот и ја затвори вратата.

- Добре дојде Јоана.
- Добро те најдов Јохан.
- Како леташе ?
- Со умот кај Саша тивко му одговори, добро цел пат сум спиела кога се разбудив веќе бев во Чикаго.
- Ајде седни ќе ти направам кафе.

Сета таа приказна со Саша ја правеше нервозна. Сиот гнев што веќе го имала насобрано во неа денес излезе на виделина. Нема повеќе тајни. Само една. Онаа најскршливата. Онаа од која немо бегаше, а постојано ти е пред нозете. Љубовта е таква, ќе те натера да љубиш силно, а потоа за грешката целиот живот ќе ја плаќаш. Јоана не беше свесна што ја чека. Седејќи покрај Јохан и гледајќи го бледо бараше излез од ситуацијата со Саша. Да му каже, да не му каже... Сѐ повеќе и повеќе си ја притискаше душата со тие мисли. Но еден ден ќе мора, кога тогаш, нели најдобриот пријател му беше Јохан што ќе изгубеше ако му кажеше? Ќе се вратеше во онаа шупа каде што некогаш живеела со оној искршен покрив и валкани подови.

- И како си помина во Њујорк Јоана? Се виде ли со твоите пријатели?

Како ли да почне. Со сецкање и некоја глупава и чудна тежина во срцето му даваше одговори на Јохан.

- Добро, се најдовме во нашата стара добра кафетерија. Им ги поделив книгите. Вечерта ме поканија во истиот кафич на жива свирка. Сакаше да викне и Саша беше таму водев љубов цела вечер со него, но пополека си ја собираше устата велејќи му само дека сѐ помина добро и убаво. Утрето станав и отидов на аеродромот за тука. Ист е Њујорк како што го оставив. Секогаш нешто се случува несекојдневно. Постојано некакви забави, хуманитарни концерти, паркови преполни со забавни игри за децата, кафетерии со добри цени, но и цени за кои не можеш да си дозволиш. Таков беше и додека студирав таму. Посебно ми се допаѓаа оние хумантирани забави каде собиравме парични средства за најзагорзените и најболните семејства или деца со ретки болести.
- Е Јоана ја прекина Јохан, додека си кај хуманитарните забави, ми дојде идеа додека беше ти во Њујорк. Би сакала да дојдеш со мене утре кај Кармен, нели ти ми зборуваше постојано за неа и за тие хуманитарни настани што ги спремавте за тие деца? Епа би сакал утре да отидам и да им свирам со мојата виолина, да им ги стоплам срцата со музика.  Што велиш Јоана?

Јоана само се насмевна. - Секако дека ќе дојдам и мене ќе ми дојде малку промена. - Ти благодарам Јоана. А и ти можеш некои од твоите омилени делови да им читаш баш убаво ќе се поклопат со музиката. Го

потапка по рамето и стана да се облече и да оди малку на свеж воздух, главата веќе не си ја поднесуваше.
Каде?

Малку на воздух, не ме чекај за вечера нема да дојдам. Ја затвори вратата силно и замина. Јохан ја гледаше огромната промена на Јоана, но не сакаше да се вмеша во нејзиниот проблем, но нешто му стануваше јасно дека таму во Њујорк не поминало баш како што треба. Ќе ѝ помине си влеваше надеж Јохан, самата ќе ми каже кога ќе дојде време.

Јоана се потпре на еден студен камен близу една река. Полусмрзната се зави со шалот и со долгиот капут кој и се влечеше до нозете. Замислена само го погледнуваше небото и се проколнуваше себеси за вчерашната ноќ со Саша. Но џабе се проколнуваше кога тоа сепак не можеше ни да го заборави ни пак да го врати времето. Камо тоа воопшто да не се случеше илјада пати си го повторуваше во својата глава. Скаменета неколку солзи испушташе од нејзините очи како знак за каење, но предоцна нели? Да се покаеш вистински е исто како да бараш љубов во цела омраза нели? Не можеше да го измени тоа, па цврсто се убедуваше дека постои некои безболен излез да го реши ова сама без да ја боли нејзината душа и без да бара помош од Јохан.

Но кога тогаш требаше да му ја каже цела вистина од почеток до крај на Јохан. Не смееше повеќе таа вистина да седи во нејзиното срце, време беше да му се исповеди нему.

Преку писмо ли? Не, така многу повеќе ќе го повредам. Подобро е очи во очи да седнеме и да му раскажам сѐ од почеток до крај. Еден час седеше на тој камен потпрена чекајќи одговор. Те во небото, те во земјата се уполуваше. Оваа ноќ нема ѕвезди, само темни и тмурни облаци кои се закачиле за небото пресликувајќи ја всушност целата јасна слика за ситуацијата во моментот на Јоана. Иста била како нив. Не знаејќи што ќе го очекува небото, дали дожд, сонце, снег или грмотевици. Исто со и душата на Јоана. Дали да каже сѐ, дали повторно да премолчи, колку ќе боли, дали ќе биде сѐ лесно како песна... Прашањата многу повеќе болат од одговорите. Како ли да му кажам се? Но подобро целата вистина кога тогаш Јоана требаше да му ја каже на Јохан. Па нервозно стана и се упати кон домот на Јохан, цврсто решена дека ќе му признае сѐ. Упатувајќки се кон дома, нозете како стаклено ѕвоно небаре и се нишале на Јоана, срцето ќе ѝ излезело од самите гради а душа немаше, навистина немаше.... Но беше горда знаете? Бидејќи е жена. Горда жена на се што постигнала во животот. И за нејзинтие успеси, и за нејзините стравови, за нејзините падови, и нејзините неуспеси, за нејзините грешни одлуки, и за оние најисправните, за најубавата љубов,и најгорките солзи, за најхрабрите моменти , и за оние најтешките. За сѐ што она е сега каква што е.

Затропа на вратата, излезе Јохан, ја виде цела здишена без воздух, со бледо лице и нејасна слика. - Јоана, добра ли си ? !?

Придржувајќи и фаќајќи ја за половина. Ја седна на столот и ѝ даде чаша вода да се напие за да се приземе себеси. Јоана не изгледаше најдобро, нејзиниот цел товар и тежеше во душа толку многу што не можеше да ја поднесе болката што ја притиска под градите. - Не сум добра Јохан, воопшто не сум. Те молам ќе сакаш да седнеш до мене имам нешто да ти кажам.

Целиот со прашалници Јохан седна до неа сакајќи да ја слушне Јоана да му каже нему.

## МАЈКА

Беше есен, една чудна есен, жолтите лисја се веќе паднале на земја. Тогаш бев четврта година на студии. Саша веќе беше завршил и беше вработен како архитект во познатата фирма во Њујорк. До тогаш живеевме заедно и сложно можам да речам.  Од како се запознав со него после една недела се преселив во неговиот стан да живеам. Заедно правевме се, цели пет години ми поминаа во срека радост љубов и што е најважно слога. Но сè имавме еден со друг. Тој за мене јас за него- секогаш.

Една вечер лежејќи еден до друг , ми рече , би сакала ли да остариш со мене и да имаме едно мало прекрасно дете во животот. Само го погледнав се насмевнав и се согласив. Можеби бевме млади луди во тие години но намерата на  Саша беше јасна. Тој сакаше да имаме дете, да има ќерка. Работевме на тоа, бевме свесни во што сè суштаме во тие години. Но и јас и тој бевме среќни и го посакувавме тоа. Едно сабајле, станав, имав тешки вртоглавици и нагон на повраќање. Решив да се јавам на доктор за да закажам на преглед. Со мене го земав и Саша. Можеби тоа е тоа си реков.

Се упативме кон болницата. Таму нè пречека докторот. Беше доста скапа болницата но овој пат си дозволивме надевајќи на убави вести. - Влезете, милозливо ни рече. Седнав на боксот, додека Саша ме чекаше во чекалницата на докторот. Додека ме прегледуваше докторот ништо не ми зборуваше, само имаше некои чудни погледи кон екранот кои не ги разбирав. Се облеков и го погледнав докторот. Докторот ни рече да седнеме на столиците пред неговата катедра.

- Јоана , мила, морам нешто да ти кажам. Сликата на екранот не е добра. Жал ми е ...
- Што значи не е добра докторе?!?! Исплашено довикнав јас.
- Имате блокирани јајцеводи како резултат на воспаление. Вие сте стерилна. Не можете да имате дете Јоана.

Се стаписав. Го погледнав Саша па повторно докторот и повторно викнав. - Не, не, не тоа не  можно, толку сонував за ова. Ова не може да биде вистина. Кажете ми докторе дека ова не може да биде вистина, Саша кажи нешто и ти ....Со плачлив глас само станав ја турнав вратата и силно истрчав кон влезот од болницата. Саша одма после мене дојде и ме гушна силно со еден, ќе помине се смири се Јоана...- Што да се смирам Саша, што ??!?! Зарем ова не беше наш заеднички сон? Што сега? Лесно ти е тебе, ќе отидеш сега кај друга и таа другата ќе ти направи дете а мене ќе ме оставиш...

Почнав да го туркам од себеси, во тој бес на ништо друго не се сеќавав освен навредите упатени кон Саша кој воопшто не беше крив. Не сакав да верувам во ништо повеќе. Имав надеж знаеш? После тој преглед отидов на уште еден во друга болница. И таму ми потврдија исто. Кренав раце. Со Саша , живеев уште шест месеци и како што реков тој си најде друга, мојата најверна другарка и ме заборави мене засекогаш.

Останав сама јас во Њујорк. Кога завршив со студиите се вратив одма во Чикаго, заклонувајќи се дека никогаш на тема дете нема да проговорам со никого и дека оваа тајна ќе ја чувам само за себеси. Освен Саша , никој друг не знаеше за ова. Тоа беше наша тајна. А го сакав многу, и тој мене, кога ти реков еднаш дека планиравме на сè, мислев на ова. На дете. Но тоа никогаш не успеав да му го подарам на Саша. И не само нему, и на следен кој ќе биде мој сопатник. Ми требаше една година да се помирам со ова. И сè уште некогаш пред да заспијам ми доаѓаат зборовите од докторот, само силно ги потиснувам со неколку солзи и заспивам. Тоа беше наш сон Јохан. Сонот на Саша и мојот. Сонот кој никогаш не можев да му го остварам. Можеби и пола од причината што ме остави беше и оваа. Што не можев да му пружам семејство. До некаде го разбирам а до некаде и го проколнуам што баш јас сум таа која не можеше да му пружи барем пола од тоа. После заминувањето на Саша бев бесна и на него и на неа и на себеси. Но не, не го побарав. Сакав да заборавам на сè, а најмногу на онаа слика кога ми соопштија дека никогаш не ќе можам да станам вистинска мајка. Мајка Јохан. МАЈКА. Да биде моја крв, мој ангел. Мое сè.

Саша остана таму да работи, а јас се вратив дома, потиштена , немирна, бесна, гневна, без никаков срам во мене. Не јадев, не спиев, не шетав, бев затворена во една соба со четири ѕида, не сакав ни да гледам ни да слушам ни да верувам ни да гледам никого. Таква потиштена илјада одговори си давав ... Зошто баш јас? Зошто? Но некогаш Господ е таков си велев. После една година се помирив со сè, станав на две нозе и почнав нов живот. Живот без Саша.

Ете баш затоа не сакам да го видам повеќе , бидејЌи покрај толкавата болка што беше причина да не живеам после таков удар, претставуваше и Саша. Тој не веруваше во нас повеќе, не беше повеќе до мене баш кога најмногу ми требаше, почнавме да се караме за сè и сешто, а најглавната причина беше тоа што не можев да му подарам дете, затоа и замина кај друга, утешуавајќи си ја болката, а јас, што со мене? Јас останав сама со илјада одговори во себе.

Ете сега гледаш ли Јохан , зошто не останувам свесна кога ќе отидам во хуманитарната работилница и зошто сакам толку многу деца ? Бидејќи никогаш во животот нема да имам свое дете.

Ѝ протекоа неколку солзи на Јоана додека раскажуваше, додека пак Јохан само стаписан ја погледна гушкајќи ја силно со неговите раце не оставајќи го рамнодушен на приказната што ја кажуваше Јоана. Неколку солзи му протекоа и на лицето на Јохан, слушајќки се немирно

само ја прегрнуваше како да сакаше да ѝ ја стивне болката на Јоана. Како да сакаше да ѝ помогне да ја заборави сета болка нанесена во моментот кога се кршеше на илјада парчиња. Сакаше да и каже неколку зборови но ги немаше, некаде се повлекле истиот момент кога ја слушаше Јоана. Се плашеше да ѝ проговори да не биде виновен. Притискајќи ја силно до него како да ѝ ги кршеше сите коски што ѝ биле останати на нејзиното тело.

- Нема поголема болка од оваа нели Јохан? Тивко низ солзи му проговори.
- Ни од смртта Јоана. Само му одговори тивко Јохан на тоа.
- Јас изгубив ќерка, а ти изгуби мајчинство, двајцата до некаде останавме без ништо во рацете. Зарем губитници сме ние? Зарем толку многу може таа сурова болка да нè прегази ? Баш нас?
- Не знам Јохан, години барам одговори не можам да ги пронајдам, постојано тапкам в место тешејќки се дека еден ден ќе дојде подобро утре, дека еден ден ќе заборавам на сè. Но некако не ми оди тоа. Секојдневно се удирам со болката. Ме пече, ме боли, ме занесува, ме удира толку силно во градите, ме потсетува секогаш на тоа дека никогаш, ама никогаш нема да имам свое дете. Нели е тоа премногу сурово? Таква одмазда никогаш не сум видела во животот. Сакав да му се одмаздам на животот за овој суров поклон но бев премногу слаба за да го направам тоа. И што ако го направев, божем ќе ми го оствареше сонот си велам.
- Жал ми е Јоана, како можам да ти помогнам ? Најискрено од се срце сакам да ти помогнам, немам зборови со кои би ти ја утешил душата со нешто, но ете можам да бидам покрај тебе додека не стивне оваа твоја болка. Но едно знам и можам да ти ветам, можам да бидам присутен во твојот живот секогаш.
- Ништо не ми треба Јохан, ништо. Ти благодарам што си до мене. Некогаш морав да ти ја кажам оваа приказна. Кога тогаш морав да ти ја кажам целата вистина. А сега дозволи ми сакам малку да се одморам.
- Сигурно си во ред Јоана? Извика Јохан.
- Не сум, но ќе бидам. Ја затвори вратата од нејзината соба и не излезе до вечерта. Само се стутка под тоа ќебе и силно испушташе солзи од нејзиното лице. Го направив тоа ете, готово е. Нема враќање назад.

Морав да се ослободам од овој товар. Не можам вечно да се кријам нели? Па и болката ќе си излезеше сама на виделина кога тогаш, вака подобро, јас му кажав на Јохан. Тешејќи се и ублажувајќи си ја болката некако, склопи очи не мислејќи на ништо, утешувајќи се дека можеби има ден повторно нејзиното лице да се насмевне. Поминаа часови, а Јоана сеуште не била дојдена во дневната.

Јохан се приближи кон вратата, тропна и тивко ја отвори вратата. Јоана беше целата стуткана и тивко плачеше. Јохан само ѝ се приближи и ја потапна по рамето нејзино. - Јоана, душо, во ред ли си? Скокна од

креветот и силно го прегрна Јохан. - Не можам повеќе  Јохан неможам пвоеќе да го издржам ова. Зарем толку може животот да боли ?
Најголема причина што сè уште постојам е тоа што си влевав надеж дека ете можеби постои ден кога ќе добијам убави вести. Но потоа веднаш се сеќавам на зборовите на докторот и сета надеж ми се губи. - А зошто не отидеш овде, да си дадеш уште една шанса Јоана? - Немој Јохан, не ми го спомнувај повеќе никогаш тоа да го направам во ред? - Се извинувам Јоана, но сакав само да ти помогнам да не бидеш оволку тажна. - Одамна кренав раце Јохан, сега да одам за повеќе да ѝ дозволам на болката да живее во мене? Не, нема повторно тоа да го поднесам во животот. Не ја сакам таа сурова вистина да живее повеќе во мене. Нема да можам да живеам повторно со таа проклета вистина. Не сакам повторно да се затварам помеѓу четири ѕидови давајќи му задоволство на солзите. Остави ме мене Јохан , остави ги моите маки, премногу те оптоварив сето ова време, па уште и се преселив кај тебе. Од утре ќе барам некоја куќа, не сакам повеќе да ти бидам товар. - Не, Не Јоана тоа нема да ти го дозволам никогаш. Што се смена сега толку кај тебе што сакаш да си отидеш од мене и од оваа куќа? - Не се работи се за тебе Јохан, се работи за мене, за мојот живот. Сакам да бидам сама, не сум лута на тебе верувај ми, благодарна ти сум што ми дозволи да живеам ете тука заедно со тебе, но време е да почнам нов сосема нов живот сама, без никого. Морам да најдам подобро решение, ова не води до никаде Јохан, те молам разбери ме. Но не одам далеку, ќе останам во градот, ќе бидеме во постојан контакт. Не грижи се за тоа нема да те заборавм, зарем можам да те заборавам после сè што направи за мене, и илјада ти благодарам не се доволни за тоа колку ми помогна во животот. Бескрајно ти благодарам Јохан за сè. - Но Јоана... Те молам размисли уште еднаш. Знаеш дека ова веќе е и твоја куќа , добредојдена си секогаш. -Знам Јохан, и верувај уште еднаш ќе ти кажам, не си ти виновен што си заминувам. Никој не е виновен, самата јас сум, си дозволив премногу, а не требаше толку. Утре рано ќе одам да разгледувам куќи па кога ќе најдам ќе се преселам дај ми неколку дена Јохан.

- Но Јоана.... Не можам никако да те премислам? Му се слизна солза ...
- Не Јохан, време е  за нешто ново нели? Но тука ќе бидам постојано, секој ден ќе се слушаме, ќе се гледаме, исто како да сме заедно повторно, само во ноќите ќе се разделуваме. Подобро ќе е вака да остане.
- Во ред Јоана, твој избор е тоа не можам да ти се мешам. Дали може утре да дојдам со тебе?
- Секако Јохан секако. Извика прегрнувајќи го повторно Јохан.
- Сега ќе продолжм и ќе се потрудам повторно да заспијам, се гледаме утре Јохан.
- Лека ноќ Јоана. До утре.

Јохан ја затвори вратата од спалната соба целиот избезумен, тивок и со солзи во очите. Пополека се движеше накај дневната седнувајќи на каучот да се соземе од зборовите на Јоана. Ете ќе останам повторно сам. Сосема сам. Зарем јас сум толку зол човек? Што им правам јас на луѓето што бегаат од мене? Барајќи одговори заспа на каучот цел вкочанет  со мислите кон Јоана.

Јоана следното утро стана порано. Веќе беше шест часот наутро. Отиде во дворот пиејќи го таму своето утринско кафе. Конечно ги немаше тие тмурни облаци на небото. Јохан после пола саат ја чепна по рамето на Јоана со едно тивко добро утро. - Еј Јохан, добро утро, сакаш кафе? Има во термосот тури си и дојди. Додека седеа еден наспроти друг ќе се погледнеа неколку пати срамежливо пиејќи си го своето кафе.

- Зарем никако неможам да те премислам Јоана? Тивко изусти Јохан.
- Не. Цврсто сум решена во оваа одлука. Не можеш да ја смениш ниту пак да ме премислиш време е да заминам Јохан. Доста сум товар секому, време е да почнам нов живот сама.
- Знаеш дека секогаш ќе бидам тука за тебе така? Не го заборавај тоа Јоана.
- Никогаш нема да те заборавам Јохан. И уште еднаш бескрајно од се срце ти благодарам што ми подари дом.
- Да можев и уште повеќе да ти дадам Јоана, ова не е ништо. Радост ми внесе во душата, а сега, повторно ќе останам сам. Толку ќе ми биде тешко без тебе, без топлината и милоста која зрачи од тебе.

Си велеше во себе, зарем големата љубов би можела да биде неплодна. Но тоа не ѝ го изговори. Само знаеше дека таа го чувствува тоа во неговите мисли и срце. Му беше тешко....Сакаше да ја прегрне толку силно, да ѝ каже колку ја сака и колку го боли тоа. Но беше убеден дека еден ден Јоана ќе сфати колку му е битна во неговиот живот, како преминал преку сè, па откопувајќи ја старата болка и неговата Надежда, ќе воскресне нов цвет, нов човек, нов ангел во неговиот живот.

Јоана се насмевна потпирајќи ја нејзината рака врз неговата, не си сам, ме имаш мене, не отидов никаде , тука сум, во кое било време можеш да дојдеш кај мене вратата ти е отворена во ред? Насмевнувајќи и се Јохан стана и ја бакна во образот во знак на благодарност. Спремен си? Извика Јоана.

Само една минута да ги земам клучевите од автомобилот и да го земам капутот. Набргу излегоа надвор барајќи соодветна и не многу скапа куќа за Јоана. Доволно ѝ беа дневна спална и купатило. Отидоа во агенцијата за ќуки, работникот ги одвзе во неколку куќи, но некои беа празни, некои полусикршени, само една куќичка близу реката во Чикаго не ја остави рамнодушна. Баш таква куќичка и сонувала некогаш Јоана. Во близина ѝ беше центарот, кафетериите ресторантие,

беше убава топла со добра светлина, не многу голема , со убаво мало дворче пред куќата, со топли убави бои внатре со што Јоана ја погледна, и со насмевка ја прифати понудата.

- Добро ќе ја земам му рече Јоана на работникот.
- Ајде да седнеме да пиеме кафе извика Јохан .

Јоана се согласи и заедно заминаа кон кафетеријата каде што секогаш одеа тој и таа. Седнаа на една маса со поглед кон еден парк близу до кафетеријата. Таа беше на два ката со што тие секогаш го одбираа вториот кат. Јохан беше среќен за неа, а истовремено се чувствуваше и таа осаменост во неговата душа. Се прашуваше, што ќе биде после неа? Дали ќе постојам ? Се плашеше од тоа да биде сам. Се поврза со Јоана колку толку, барем имаше некој во неговата куќа што му ја пополнуваше неговата осаменост. Или не, се поврза по извесно време со Јоана толку силно, што ги заспа сите ѕверови, ги закопа цело минато, а живееше за еден сон...Да биде со неа до крајот на животот. Да ја чува, милува и да се грижи за неа. Ни самиот не претпоставуваше колку ќе ја засака, толку силно како никогаш до сега. Толку силно неговото срце ќе го обземе љубов и сакање, вистинско, длабоко и искрено. Тоа беше нов момент. Разделбата со Јоана ќе го скршеше...

Јохан, сакам да продолжиш да свириш виолина, те молам таа љубов кон музиката никогаш да не ја прекинуваш. Сакам и да одиш во хуманитарната работилница, баш ти како што ми спомнуваше, јас знаеш дека секогаш ќе те подржувам. Без разлика дали јас нема да можам да доаѓам постојано таму те молам во мое име свири му и читкај му од оние наши убави стихови што се во книгите мои. Јас да се средам, ми треба малку време околу новата куќа и малку со моите измешани емоции. Но ти ветувам дека ќе наминувам толку колку што можам. Знаеш најмногу им се радувам на тие деца.

Јохан ѝ се насмевна и се согласи со Јоана. Немаше зборови , само едно кимнување со главата во знак на согласност. Ја прифати понудата, станаа од таму и заминаа на кај дома да пополека се спрема Јоана за новата куќа која беше само пола саат со автомобил оддаелечна од неговата. Во авотмобилот ни едниот ни другиот не си проговорија ништо, гледајќи по патот и со неколку скришни погледи стигнаа до домот. Јоана во истиот момент отиде во нејзината спална соба, го извади куферот од под креветот и почна полека да ги подредува алиштата од нејзиниот плакар. Со некоја тага лека полека си ги пакуваше работите , како да сакаше во тој момент да му се изнавика на болката што мораше вака да замине, чудно нели?

Но таа беше решена, никој не можеше да ѝ го смени нејзиното мислење. Со ова заминување ќе ја победам болката, и ќе почнам да се радувам на животот онолку колку што тој ми ја одзеде среќата да станам мајка. Воопшто не заслужуваш да те сакам знаеш животе? Немаше излез Јоана, па тивко кога го спакува куферот, го остави на

земја, отиде во дневната каде што седеше Јохан. Го виде таа, беше потиштен, не многу среќен што заминува, и со неколку солзи во очите.

- Јас ли сум виновен што заминуваш Јоана? Изусти Јохан.

Се приближи до него и ја стави раката кај неговото лице. - Не Јохан, како можеш да помислиш на такво нешто? Си одам бидејќи така е подобро, така треба да биде, секој да си го најде својот пат. Одамна јас требаше да си го најдам својот но ете не можев, сега сум сигурна со тоа што ќе заминам од тука, ќе се пронајдам повторно себеси.

- Но нема да ме заборавиш така Јоана?

Се насмевна Јоана и само му одговори – никогаш Јохан, никогаш. Како можам да ја заборавам личноста што толку многу ми помогна во животот, ми даде покрив над глава, ми даде сѐ, она што најмногу ми беше потребно кога бев толку сама, се стегнав и добив многу добар пријател, ти благодарам. Но немој ни ти да ме заборавиш мене, знај дека мојата куќа е оддалечена само на пола саат од од ова место, те очекувам ако не секој ден, барем секој втор ден дома. - И јас тебе Јоана. Проговори тивко Јохан. - Бидејќи оваа ти е последна вечер овде, би сакал вечерва да те однесам на вечера, се согласуваш ли? Со насмевка Јохан ѝ рече. - Секако дека се согласувам Јохан, ќе ми биде драго верувај. Го прегрна Јохан силно и стана да земе чај од кујната. Супер, вечерва во девет часот биди подготвена ќе одиме на едно многу убаво место.

Јоана влезе во нејзината соба, го извлече од куферот црвениот долг фустан со тантела од по страните и нејзините високи потпетици, ја испегла својата коса, стави минимална шминка и излезе од собата. Јохан веќе ја чекал во дневната. Убав, згоден со тој костим на него. Кога излезе Јоана, очите на Јохан од глава до петици се биле вперени во Јоана, со поглед изненаден само ѝ рече – прекрасна си Јоана. Едно тивко и со срам благодарам Јоана му упати на него.  - И ти исто.
Во овој момент не беше ништо важно, освен оние очи упатени кон Јоана и Јохан. Сега ли се будат љубовни искри ? Но немаше сѐ уште чувства ни кон едниот ни кон другиот. Тие беа многу добри пријатели, зарем може од толку големо пријателство да се роди љубов?
Па спремна ли си Јоана да излеземе? Ја праша Јохан -Секако Јохан.

Излегоа упатувајќи се кон автомобилот, и прашувајќи го изненадно Јоана каде одат. Изненадување со насмев проговори Јохан. Јохан веќе одамна познаваше еден многу добар и луксузен ресторан одалечен од градот на дваесеттина минути со кола, во една тивка и ладна обала, со преголема градина, високи клупски маси, преголеми убави црвени цвеќиња, ниски маси од по страните близу едно море, таму одамна се веќе не бил отиден, па реши вечерва тоа место да ѝ го покаже на Јоана. - Стигнавме Јоана, ѝ рече и ѝ ја подаде раката од автомобилот за да излезе Јоана. Се вџаши од местото. Не можеше да верува дека постои вакво место во близина на Чикаго што таа не го знаела.

Со преголеми воздишки само му рече прекрасно е Јохан, од каде го знаеш ова место? - Долга приказна, ајде да влеземе внатре Јоана.

Се упатија кон обалата , тој веќе имал резервирано маса близу до морето. Со што топло го пречека таму газдата прегрнувајќи го силно. Добредојдовте Јохан од кога се немаме видено баш ме израдува, која е оваа госпоѓица? Таа е Јоана , мојата пријателка.

- Добре дојде Јоана јас сум Иан. Ајде повелете,  вашата маса е веќе подготвена.

На масата имаше еден голем убав свеќник во таа убава и темна атмосфера. Две убави столици изгравирани со убаво темно дрво. Лево од масата се просираше целото море. Околу обалата расфрлани убави големи цвеќиња.

- Немам зборови колку е убаво Јохан, ти благодарам за местото.
- Заслужуваш и повеќе Јоана.
- Патем, од каде се знаеш со газдата?

- Ех, долга приказна е тоа. Бевме школски другари, но потоа после студии секој се радели и десет години сум го немал видено, потоа дознав дека отворил свој ресторан подалеку од градот на Чикаго, тој многу пати ми имаше пратено пораки да го посетам во ресторанот дури и ме канеше да свирам во ресторанот, неколку пати свирев сѐ додека не дознав за Надежда па прекинав после тоа никогаш не изгубивме контакт, па станавме многу добри пријатели. Но кога дознавме за болеста на Надежда, тој беше многу тажен, па сакаше да помогне. Па така без јас да знам, ми го имаше платено целото лекување за Надежда, бидејќи финансиски бевме на ивица , но никогаш на никого не му кажавме низ каква криза поминуваме со Лорен, тој сакаше во знак за нашето пријателство  да ми помогне и така помогна во лекувањето на Надежда. Бескрајно му сум благодарен на тоа , не знам како можам да му се оддолжам за тоа. Од како дозна дека лекувањето е неуспешно не можеше да се соземе од таа сурова вистина. После тоа постојано одев кај него ублажувајќи ја мојата тага со разговор. И така се до ден денес останавме добри пријатели. Но одамна ни јас не сум дојден тука од како се затворив дома . Но денес сакав да те израдувам и да те донесам тука, на ова тивко и прекрасно место. Нели е прекрасно Јоана?
- Ти благодарам многу за ова место , никогаш нема да ти го заборавам ова колку само среќна ме направи во моментот. Секој си има по некое место каде некогаш го правело толку среќен нели? Мене Њујорк, тебе ова место.
- Точно така Јоана. Сиве овие години немаше да постојам ако не беа Веда, и Иан да ми ги тргнат моите тмурни мисли.  Секојдневно се борев со тоа. Но им благодарам што постојат во мојот живот, и што му благодарам исто така што дојде и ти во мојот живот. Сега те имам и тебе и бескрајно сум среќен за тоа.  Со насмевка ја праша, И што ќе пиеме?
- Па може едно црвено вино . Ти?
- Исто и јас.
- Овде имаат многу убава храна,  а за десерт би ти препорачал крем Каталина. Многу  добро го прават.
- Што ќе земеш ти и јас ќе земам , ти знаеш подобро од мене кое јадење е добро овде .Му се насмевна Јоана.

Пристигна виното, со нив и некоја закуска, наздравувајќи со чашите и насмевнувајќи се еден со друг, како да не им недостасуваше ништо, освен овој момент, сега, тука, покрај тоа море, покрај тивката обала, само ти е двајца и една тивка музика зад нив.  Доволно да заборават на сѐ, барем за момент да се препуштат на емоцииите, оние заборавените, оние најкршливите, оние најсуровите, оние од кои од тие емоции човек нема да може а да не излезен ранет во душата. Но живееа за овој момент, сега, тука , само тие двајца, без вртејќи се за момент на минатото. Ни Јоана ни Јохан не биле свесни колку уживаат во нивната

среќа сега во момент. Без притоа сеќавајќи се на другиот ден што доаѓа.

Денот кога требаа да се разделат Јохан и Јоана. - Никогашоволку те немам видено среќна Јоана, на што се сведува тоа , љубопитно ја праша Јохан.- Погледни само Јохан, како сета болка ми избега во ова море, тивката музика и тоа што имам до мене вистински пријател опишува колку може човек да биде малку среќен. Ништо друго не ми недостасува, доволно ми е ова. Ти си до мене, не сум сама. Што можам повеќе да барам од ова? Одамна не сум била оволку спокојна верувај. Срцето како да ми отскокнува од телото. Ме исполнува спокојот тука. Ништо друго не ми е важно. - Среќен сум ако е така како што кажуваш Јоана. Ако си ти спокојна, јас уште повеќе сум. Само за момент сакав да ја почувуствуваш среќата во душата, да ти ги отргнам на момент тие твои тмурни мисли во главата. Мило ми е доколку успеав во тоа ѝ рече Јохан. -И успеа да знаеш, и самиот можеш да се увериш и да ја погледнеш насмевката на моето лице, не можам да ја тргнам од како дојдов тука со тебе. Ти благодарам што успеваш некако да ми ја отргнеш тежината од мене, без да ме прашуваш ништо. Доволен е некогаш само погледот за да сватиме дека постоиме некогаш нели?

Со насмевка ѝ кимна со главата Јохан и продолжија да го пијат своето вино и топлото јадење. Пристигна и десертот по нарачка од Јохан. - Пробај го и секогаш ќе ми бараш да те донесам овде за да го јадеш. Ѝ се насмевнуваше слатко. Ти благодарам што секогаш успеваш да ме насмевнеш Јохан. Ти благодарам и за оваа вечер и за ова место, верувај нема да останам рамнодушна ако не дојдеме повторно овде. - Со задволство Јоана, ѝ возврати Јохан.

Насмевката на нивните лица отсјајуваше во таа убава атмосфера, уште по присутни беа и нивните емоции кои проникнуваа од душите, заборавајќи на утрешниот ден, заборавајќи на моментот кога требаше да се разделат, кога и сонцето било скриено, кога повторно ќе наиде она сива тмурна ноќ, ладна и студена ноќ, кога прозорците од нивната дрвена колиба се веќе замаглиле, а срца скаменети божем ќе се скршат од проклетието на таа разделба. Една далечна љубов, и една осамена душа. Вдолж сета таа љубов што се веќе насобрала во нив, некаде и мораше да ја остават, да ја заборават, небаре тоа беше само едно парче лист хартија. Ќе можат ли да го заборават моментот кога прв пат се сретнаа нивните погледи? Тој допир, тие насмевки, оние срца кои и во заблуда некогаш љубеа силно и беспрекорно? Но сѐ се случуваше во таа дрвена колиба. Колибата на Јохан. И како да се заборават чекорите кон иднината кои некогаш толку многу знаеа да болат? Усни скаменти, зборови заборавени, една душа фрлена на под, а срце распарчено на илјада делови, ќе ги склопат ли повторно коцките без притоа да не добијат ни е една рана? Тој оган кој излегуваше од нивните очи, не беше огнот кој некогаш го имале запалено после болката, тој беше оган, кој како искри од емоции се разбрануваше насекаде без болејќи и враќајќи се во минатото. Рацете една на друга и

поглед како срна тивко само си го пронаоѓаа својот пат. Патот до иднината. Сегашноста. Патот каде некогаш си ги постелиле своите срца на постела без барајќи за возврат ништо.

И така од ден за ден, живееа за тој момент. Моментот кога конечно и на тагата ќе му дојде крајот. Тагата која како свилена марама им се прозираше на нивните лица, а пак солзите биле постојана причина за нивната болка. Потсетник дека и тие некогаш верувале во таа сурова реалност. Причина за тоа дека и тие некогаш силно љубеле без возвракајќи им ги истовремено нивните чувства. Еден украден живот, и една голема и неизлечива тага која е голем подсетник за тоа што сеуште постојат. Сеуште се живи без да погледнат назад , војувајќи со сопствениот ум и срце.Да продолжат да сонуваат, за еден повторен допир, насмевка, љубов и среќа. Барем за момент да сонуваат без враќајќи се назад во проклетието од пожртвуваниот живот од каде што и дошле. А што е животот ако не една голема војна нели?

Ја фати за рацете Јоана ја стана од столот ја приближи кон него шепнувајќи и, дозволи ми последното танго да го изгирам вечерва со тебе овде. Ќе може ли? Насмевката на Јоана ни малку не се намали, што одма ја прифати понудата.

И се доближи со телото, беа еден наспроти друг, толку близу, а некаде далеку со срцата. Нејзините очи и неговите не прекинуваа да се бараат во тежината на сагата, а душа, останала нема изгубена некаде во танцот на љубовта. Насмевнувајќи се на моментот, сега, тука, само тој и таа, во обалата на тие мирисливи цвеќиња ширеа емоции од оние најсилните, највпечатливите, најубавите. Оние од кое срце се крши на половина, Божем како стакло препукнува насекаде на земјата низ нивните нозе.

Но тие продолжуваат, не мислејќи на утре, не мислејќи на онаа врата која треба засекогаш да ја затвори Јохан. И повторно да остане сам со осаменоста во таа дрвена колиба. Но тие живеат за овој момент сега. И ништо друго не е важно. Ништо друго не е повеќе битно колку тие двајца.

Еден наспроти друг, музика, танц, и една непобедлива љубов некаде длабоко скриена во нивните срца. Го фати под рака Јоана и заминаа на кај автомобилот, со што му рече, навистина вечерва прекрасно си поминав, благодарејќи на тебе. - Мило ми е Јоана. Сакам да знаеш дека секогаш ама секогаш ќе бидам тука за тебе во кое било време што и да ти се посака, само крени слушалка и идам по тебе макар и да е сабајле во ред? - Во ред Јохан.

Стигнаа дома. Полни со енергија, им танцуваа сеуште срцата, како да ги скокоткаше силно емоцијата тоа што утре Јоана заминува, но не беше тоа пречката, беше акцент дадено оваа вечер на нив двајца, се што останува вечерва тука ќе остане и засекогаш. Дали како спомен, сон или реалност, сепак тие беа двајца кои ќе одлучат дали две или едно срце сепак останува на обалата покрај цвеќињата повторно барајќи утеха со поглед кон небото.

- Се гледаме рано утре нели Јоана, и нагласи Јохан.
- Да, имам уште неколку работи што треба да ги доставам во куферот па ќе си легнам. Утре ме чека нов ден, возбудлив , напорен , сепак да се преселиш од едно на друго место не е баш лесно. Лека ноќ Јохан, се гледаме утре. И уште еднаш ти благодарам убав човеку за оваа вечер. Насмевната цела Јоана ја затвори вратата од спалната соба и се потпре на неа со една тешка воздишка.

Како ли ќе биде после ова? Дали ќе можам сама да поминам низ се? Колку ли време ќе ми треба да се снајдам сама повторно во животот? Ги достави работите што ѝ биле на креветот во нејзиниот куфер, го затвори куферот, а над него го остави своето мече кое од мала и го купиле своите родители седна на креветот со еден глас одиме од почеток вртејќи нова странца. Сама. Ја стави нејзината роба на неа, и легна во креветот склопувајќки очи до утре.

Утредента Јохан рано се разбудил, чекајќи ја Јоана да го пијат заедно своето утринско кафе во дворот. По неколку секунди Јоана се разбуди, ја стави на неа нејзината розева ноќница и излезе во дворот кај што веќе бил Јохан. Силно го прегрна од позади со едно мирно добро утро Јохан.

Добро утро Јоана , ајде седни те чекав за утринското кафе. Одам да го земам од кујната. Јоана седна врз мекиот стол што беше бил во дворот запали една цигара ги склопи очите да ја пече сонцето. Пристина Јохан со кафето. Молчеа и одеднаш, Јоана му рече на Јохан. За еден саат треба да тргнам да се најдам со газдата да ми ги даде клучевите од куќата, бидејќи заминувал на пат ќе треба два дена да чекам за да дојде. Ќе фатам такси од овде не сакам тебе да те мачам. Му рече Јоана. - Не доаѓа предвид! Јас ќе те однесам со мојот автобомил па потоа ќе се вратам! Извика гласно Јохан. - Но...- Нема но Јоана, јас ќе те одвезам. - Во ред насмевнувајќи се и пивнувајќки си од своето кафе.

Јоана си ги земала куферите од спалната соба  со тажен поглед кон дрвената колиба, мирисот , местото , спомените кои веќе година дена ги чувствувала секој ден, дури и оние тажни и болни моменти, но најповеќе што жалела Јоана, беше тоа што мораше да се раздели од Јохан. Јохан и беше на Јоана најдобар пријател во животот. Човек на кого можеше да се потрпе за сè. Бев искрена со него онолку колку што не можев да бидам ни со моите родители. Е  до толку сум блиска со Јохан. Толку многу му верувам што не можам сега да замислам дека ќе си одам од него и од оваа колиба, како ли ќе се разделам сега? Секогаш му се вrtкаше тоа во главата. Нешто ја сецна на Јоана од мислите. Јохан ја довикнал дали е спремна. Ги веќе беше избришила своите солзи и се упати кон вратата каде што таму беше Јохан.

- Јоана , спремна ли си ? Ја загледа тажно Јохан.

- Па да. Се надевам дека зедов сѐ, а и ако нешто останало овде, чувај го како спомен му се насмевна но со тажен поглед Јоана.
- Тогаш ајде да одиме , не сакам поради мене да задоцниш.
- Во ред Јохан.

Влегоа во автомобилот. Со еден тажен и невистинит поглед Јоана уште еднаш погледна во дрвената колиба на Јохан, па во него па пак во колибата. Јохан ја забележа нејзиата тага по што ја праша. - Јоана што не е во ред? - Ех, тие проклети емоции кога се разделувам. Постојано ме притискаат каде и да одам и заминувам. Најмногу од сѐ сум мразела да се разделам од некого, а ете тоа постојано ми се случува како си некој бумеранг. Но ти не се разделуваш од никого, јас постојано ќе бидам покрај тебе верувај ми. Како можам да заборавам еднен ваков прекрасен пријател? Сакаше со насмевката да ѝ ги отргне бедните мисли што ѝ биле всадиле во нејзината глава.

Го погледна невино со нејзините очи и ја стави нејзината рака врз неговата со едно – Ти благодарам. Јохан само кимна со главата во знак дека и тој му е благодарен што беше со него во оволку голема болка.

Јохан сакаше да ѝ довикне, остани со мене не оди, но не можеше против волјата на Јоана. Некако се обвинуваше себеси за разделбата со Јоана иако не беше крив постојано тие мисли му се врткаа во главата. Јохан скромно дете не бараше ништо, но сакаше да добие само искреност. А тоа го пронајде во Јоана, чистата спротивност на Јохан. Таа беше себична кога стануваше збор за љубовта, можеби и затоа не опстанале како пар. А можеби токму таква Јохан барал? Некоја на која може да и верува без да и бара многу освен да го љуби? Несомнено Јохан продолжуваше да ја гледа со очи кои не можеби се полни со љубов, но доволни за да му ја пополнат неговата празнина во душата. Јоана го исполнуваше. Му даваше мир и спокој. Додека Јохан останал сам , единствена утеха му беше виолината, да не беше музиката, одамна ќе бев полудел. Со замрзнат поглед само ја погледнуваше Јоана, сѐ повеќе и повеќе се доближуваа до местото, Јохан целиот полуден сакаше да стегне на кочнците и да се врати дома, во неговата дома и сето ова да се заврши, но погледнувајќи ја Јоана колку е среќна, би било цинично тоа да го направи нели? Да ѝ рече, да не ѝ рече, да ја премисли да не, но во едно беше сигурен, таа веќе беше решена да замине од него и да отвори нова страница во животот, таму каде што е невозможно да припадне Јохан. Во светот каде скромноста чини пари. Љубомората со завист, а пак љубовта ропство.

Јохан скромноста ја заменуваше со музика, љубомората ја бришеше, а пак љубовта, за неа живееше. На кое место ќе ја стави Јоана без притоа да се откаже од сѐ? И повторно она прашање, дали вреди?

По половина час пристигнаа на местото до куќата на Јоана. Таа беше една скромна куќичка со двор напред пред куќичката со масичка и дрвени ниски столици за ова сончево време да може Јоана своето кафе да си го пие таму. Внатре имаше премногу прашина, неколку тргнати искршени столови настрана, во дневната една поголема маса со четири

убави големи столици, а спалната беше со еден голем кревет и еден кафеав плакар од шеесетите. Купатилото беше малечко но доволно за неа. Доволно за Јоана.

Епа стигнавме Јохан, малку е несредено но денеска ќе почнам со работа ми останува многу време, а доволно сум одморна што веднаш ќе започнам со работа. Моментално немам што друго да ти понудам, немам ни кафе, но ти ветувам за некој ден од како ќе средам се ќе дојдеш и тука во дворот ќе пиеме кафе може ли?  - Може секако Јоана не се грижи за мене  му се насмевна Јохан. Туку можам некако да ти помогнам? - Само куферите ако можеш внеси ги во дневната друго не треба ти благодарам. - Во ред. И продолжи замислен Јохан кон дневната соба. - Време е да заминам Јоана да не е премногу доцна. Ако нешто ти притреба знај јас веднаш ќе дојдам сакам да ти кажам дека сум тука за тебе и без никаков срам сакам да ти помогнам сепак си сама овде далеку од градот те молам чувај се во ред? Секако дека те имам тебе, ѕвони ми те молам кога ќе стигнеш дома те мислам знаеш. Довидување Јохан, се гледаме наскоро. Довидување Јоана ѝ се насмевна, ја отвори вратата  од автомобилот, влезе и замина од куќата каде била сместена Јоана.

Што ли направив јас? Зошто ја оставив овде сама Јоана? Како ќе се помирам ако и се случи нешто? Не, не не да останам ли? Не, тоа не е добра идеја, рано на утро ќе дојдам повторно, не ми е мирна душата.

Заминувајќи ја пушти касетата од неговото време таа беше една многу убава класична музика што го смируваше кога беше нервозен. Зјапаше по тој автопат  мислејќи само на Јоана. Неговата одлука таа да живее на тоа место беше застрашувачка. Не сакаше да ја остави таму сама. Но тоа беше одлуката на Јоана, против неа не можеше да оди. Таа беше цврсто решена да замине од неговата куќа и да дојде тука. Немаше некоја посебна причина, ни пак ме обвинуваше мене за нешто, онака од ненадеш само одлучи да замине.

Можеби вака е подобро, некогаш знаете ветерот дува баш од онаа страна од кај што е најладно, а некогаш е толку мирен. Е замислете што би се случило да останеше таа со мене а беше несреќна? Не сакам ни да помислам на тоа.

Јохан пристигна во неговата дрвена колиба, цел потиштен и изморен де од патот, де од тоа стегање во неговите гради, де од мислите постојаните за Јоана. Од нешто беше, изморен, потиштен, не сакаше да разговара со никого, сакаше само да легне на креветот и да заспие до утре.

Ех каква љубов ќе биде оваа? Кој повеќе ќе научи да сака нели? Тие неспиени ноќи, оној длабок копнеж, и една стара убава љубовна балада би свиреле на радиото до Јохан. Оваа ноќ не можеше да склопи очи, упорно гледајќи во таванот на дрвената колиба, мислејќи дека утрешниот ден ќе биде подобар од оваа вечер. Надевајќи дека некаде ќе најде мир во колибата, го зема куферот каде што му беше виолината, ја отвори, ја стави на рамото и почна да свири. И ете го тој

момент кога, раните самите се исцелуваат од себеси од телото од душата и срцето. Еден ден ќе престане да боли толку многу нели?

## АЛЈАСКА

Заспа покрај виолината, цел избезумен, со пола зборови на неговите усни. Зборови кои никако не излегуваа да бидат целосни. Така му нареди срцето. Оваа ноќ, молчејќи да ужива во својата тишина сам со виолината. Без Јоана, само тој со старата виолина. Телефонот го разбуди на Јохан. Тоа беше Јоана. Скроз заборавил на зборовите нејзини дека требал да и ѕвони кога ќе стигне дома, немаше како да се извлече.

Ало, здраво Јоана, се извинувам за вчера, бев толку уморен што сум заспал одма. Ја лажеше. Свесно си впаднал во сопствената лага но немаше друг излез. - Не, не прифаќам извинување преку телефон. Сакам да дојдеш овде во лице да ми се извиниш пиејќи го првото утринско кафе со тебе заедно смеејќи му се на Јохан. - Со задоволство Јоана, само дај ми пет минути да се соземам и ќе тргнам на кај тебе, да не ти треба нешто? - Ти ми требаш Јохан имам прекрасна идеја за денес понеси само со себе еден ранец, земи ја виолината и еден термос и на тебе стави тренерки во ред?

Јохан изненадно со илјада прашања во неговата глава се расонал веднаш после повикот, ги зема работите што му рекла Јоана, го запали автомобилот и замина кај што живее Јоана. По пат си поставуваше милион прашања, ја знаеше Јоана дека тоа што ќе го замисли мора и да ѝ се оствари, но што денес ѝ текнало, де се смешкаше во себе, де стануваше божем озбилен. Пристигна и благо го пречека Јоана со нејзината насмевка.

- Добредојде во мојот мал свет Јохан, го прегрна силно со нејзините раце. Ајде седни да го испиеме кафето потоа те носам на едно изненадување.
- Какво изненадување Јоана? Љубопитно ја прашуваше.
- Ќе видиш.

Додека го пиеа кафето, Јоана стана да ги зеде другите работи што ѝ требаа во нејзината дневна соба. Зеде една голема кошница ги стави намирниците, и овошјата во кошницата, преку нив фрли еден црвен шаршав. Го наполни термосот едниот со кафе другиот со вода, ги облече тренерките и со глас извика кон Јохан.

- Јас сум спремна, одиме ?

Ја погледна со полни раце, во едната рака кошницата, во другата ранецот и двата термоси. Изненадно ја погледна со една насмевка од крај до крај. Влегоа во автомобилот , Јохан и го погледна среќното лице на Јоана па ја запраша, каде да возам? Националнен парк Денали - Аљаска. Зачуден нели? И се насмевна длабоко Јоана. - Јоана? ! ? Извика на цел глас Јохан, што ќе правиме таму на највисоката планина? Ќе

правиме пикник свирејќи виолина. Тоа е твоето извинување , прошепоти Јоана слатко. - Во ред , не ми смета.

Ја затворија вратата од автмобоилот и тргнаа кон местото. Тоа место беше едно од најубавите и највисоките планини што се наоѓаше толку далеку од Чикаго. Јоана беше возбудена многу бидејќи немала можност да доажа таму многу често, па добро ќе и дојде сега кога си се наредија коцките да си ја пружи повторно таа шанса. Јохан никогаш не бил таму. Баш ме изненади Јоана, јас никогаш не сум бил тука, ти благодарам на оваа можност што ми ја пружиш. Во секое време му одоговори Јоана.

Стигнаа во Аљаска, го паркираа автомобилот близу местото со што пешки имаа само десеттина минути, од багажникот ги зедоа работите и заминаа. Времето беше сончево  и топло. Фатија место многу убаво, Јоана го извади ќебето го постели на тревникот, ја остави кошницата и другите работи и седнаа еден до друг.  - Погледни Јохан. Погледни ја оваа убавина. Како можеш да не си бил никогаш овде, овде е фантазија. - Имам слушнато многу за ова место, но ете никогаш немав прилика да дојдам. Ете ти си тука затоа ти ме довезе овде, ти благодарам што ми го овозможи ова, а не јас. Јас сум виновен за вчера, требаше да ти се јавам,а јас скроз те заборавив.  - Немај гајле Јохан, не сум од оние што се лутат на сè и сешто. Си заборавил, си заборавил, не е важно, не ти сум лута. Ајде извади ја веќе виолината што чекаш го потурна по рамето смеејќи му се.

Ја стави на раме виолината и почна да го свири оној дел нејзин најомилен. Со насмевка ја потсетуваше и ѝ се извинуваше за синоќа. Очи нејзини, очи негови, едни тела оддалечени но сосема доволни да се наежат до коска, никакви маски, само едни силни емоции кои течеа до крајот на денот. Ни тој ни таа биле рамнодушни на љубовта. Таа со скршено срце и едно себично неверство, Тој со пола душа барајќи малку мир и на крај се прашуваа дали ќе има уште болки во нивните животи или сепак тука ќе биде крајот на таа приказна?

Првиот пат кога дојдов тука беше со Саша. И тој како тебе никогаш не бил овде. Сакав спокојно да уживаме во оваа убавина, без тие караници, нервози, расплети, неслога, смуртени лица и тажни срца. Посакав да заборави на сè. Исто и јас. Но јас не заборавив на ништо, секој детал точно го паметам како беше. Но не ми претставуваше преукупацијата болката туку тој. Саша. Тој ми беше најголемиот предизвик во животот. Со него ја запознав и се соочив со најубавата љубов, а истовремено ја презирав болката што ми наидуваше од него. Но го љубев, а и тој мене. Единствено за што живеевме беше да имаме дете заедно. Среќата не сакаше на тоа поле да ни се насмевне ете но затоа кога станување збор за љубовта како отскочна даска ни влегуваше во душата.  Едно по друго ми удираа силно во градите без да престане на тоа што се докажало во моменот. Но заборавав на сè кога бев со него. Сакав местото да го паметам по добро како и Саша.

Местото ми постана омилено, но Саша ми стана најголемиот кошмар во мојот живот. Не дека го презирав, но очите негови сакав да ги заборавам, усните кои ме бакнуваа, рацете кои ме прегннуваа, погледот во кого сум се вљубила. Но ми требаа години да го заборавам засекогаш. И ете сум повторно каде што сум сега. Со тебе. И сè е така убаво. Се извинувам што ти раскажувам за мојот минат живот но ете некои сеќавања болат, ретко да се заборават засекогаш. Така беше и со Саша, него го заборавив, но неговите спомени, ова место - никогаш.

Во ред е Јоана, јас не ти раскажувам за Лорен бидејќи не сакам да те растажувам, и мојаата приказна не е баш најсјајна и јас паметам многу тажни спомени поминати со неа, ете на пример како тој ресторан каде што те одведов. Таму прв пат ја донесов Лорен. И не се каам воопшто знаеш ли зошто? Од каењето научив колку цврст човек може да биде, љубовта ќе те скрши но она каење те освестува. Јас се опаметив, но таа никогаш покажувајќи го нејзиното заминување. Таму баш на тоа место, секои љубовни наши искри што ни биле во срцето си ги кажавме, немаше караници или станување од стол, во погледите се гледаше онаа искрена љубов ете можеби и затоа не се каев. Последниот мој танц беше точно кај тој брег со неа. И повторно никогаш не заиграв. Се плашев од другите чувства, од тоа што наидуваа. Се плашев од сè. Можеби дека ја љубев толку многу ете не знам. Но таа беше причината што јас живеев. Имав толку многу сонови, посебно кога се роди Надежда. Но тие сонови никогаш не ги добив. Лорен си отиде, Надежда си отиде и јас останав сам со тагата. Сè додека не те сретнав тебе. Тогаш сватив дека треба да продложам да живеам онкака како што ја запознав за прв пат Лорен, така треба да продоложам и денес. И толку многу научив од животот. Колку може да биде суров, а и колку може да биде милостлив. Не ја мразев Лорен, само изгубив чувства кон неа, моето срце веќе не приоаѓаше кај неа, не губејќи го мојот разум само спокојно го прифатив нејзиното заминување. И немаше тука потреба од омраза. Доволно бев скршен за да уште тагувам нели? Единствено што не успеав да се израдувам доволно беше Надежда. Но некои рани ете ти како што кажа остануваат сè уште живи во телото без притоа не додавајќи им ништо. Сеќавањата кон Надежда ќе ги паметам засекогаш. Прекинувајќки цели две години со мојата музика. После тоа решив дека животот поминува брзо, со многу предизвици, многу талкања , болки и маки. Тој не чека. Само оди, се брза некаде. Дојде Веда и тој ме предомисли да ја земам таа моја стара виолина повторно. Не ја сакав. Ништо не сакав. Но во тој момент во главата ми се вртеше тоа можеби и Надежда би посакала кога ќе порасне да биде вилионистка зошто поради неа не продолжам и јас? И така беше. Си се наредија коцките како што и замислував. Сè си дојде на свое место. И јас, и мојата музка и мојата љубов. Само едно никогаш не можев да вратам а тоа беше – мојата ќерка. Ајде некоја повесела тема ќе може ли? Дојдовме за убаво овде, со тажен погледна во очите на нејзините насолзени очи.

Ех ете Јохан, емоциите знаеш какви се ти будат убави спомени , не сакав да ти наметнам болка, се извинувам.  - Не Јоана во ред е, убаво е човек да се потсети на убавите спомени некогаш, тие секогаш се тука присутни во нас. -Пишувам нови ноти Јоана, сакаш да го слушнеш почетокот? - Со задоволство.

Ја стави повторно на рамото виолината и почна да ја свири мелодијата која беше посветена за Надежда неговата ќерка.  На лицето на Јоана повторно се појавиле солзи. Не можеше да остане присебна слушајќки ја мелодијата. Срцето и одскокнуваше од едно место на друго место, душата пополека и се пополнуваше со љубов од музиката, нејзиното тажно лице пополека се претвораше во насмевка. Пополека се соземаше, гледајќки длабоко во другите планини што биле наспроти нејзе. Таму биле само тие двајца, и подолу уште два пара. Доволно да уживаат, да украдат момент само за нив.

- Сакаш вино Јохан?
- Може Јоана.

Го отвори виното, тури во двете пластични чаши што ги зела од дома, претходната направена салата била до нив, неколку закуски други што донела и само тој и таа. Сонцето им ги греело своите души. Заборавија за момент на сѐ она што му се случувало изминатите години, колку ли само тешки години нели? Но сѐ пополека си доаѓаше на свое место, и она што болело, и она што допрва ќе дојде, но каде што нема е љубовта, таму нем е и светот. Каде што љубовта е тивка, и солзите се тивки, кога душата повеќе ја нема, го нема и повеќе телото да ја грее. Кога нешто недостасува, а тоа е само еден миг, се останува тивко, без ниеден допир од раце, ни пак усни, ни тела ни зборови. Се останува тивко, баш како оваа мелодија што ја слушаа таму. Тивка, бледа, заборавена некаде помеѓу војната и мирот.

Се приближуваше часот полека да си заминуваат од местото. Се спремија пополека ги зедоа работите што ги носеа со нив и заминаа кон автомобилот.

- Нели прекрасно беше што дојдовме тука нели Јохан? Извика Јоана.
- Секако дека е Јоана, прекрасно место, би сакал да доаѓаме почесто, ѝ довикна Јохан.

Само ти имај желба и ќе доаѓаме ти ветувам со поглед скришен и насмевка му одговори на Јохан. Од како стигнаа во Чикаго во наслебата на Јоана, во таа нејзина куќа, Јоана го викна дома да пијат кафе, Јохан секако не се колебаше и не ја одби понудата, прифати и седна во незјиниот двор ги испружи нозете кон другиот стол и замижа со очите. Беше исцрпен, сонцето го удрило денес по глава, неговото тело и баш не функционираше за да вози уште пола саат за назад.

Јоана го погледна Јохан, беше исцрпен, немаше срце да го пушти таков назад, со што му ја припреми дневната соба да преспие. На тоа Јохан многу се противеше но знаеше дека нема да излезе на крај со тврдоглавоста на Јоана со што прифати извинувајќи ѝ се.

Тивка ноќ наидуваше, тие двајца сè уште биле во дворот продолжувајќи си го тој недовршен разговор. Но Јохан немал повеќе сили во него ни да зборува па наеднаш стана од столот заминувајќи кон креветот.

Ти оставив чиста перница, чаршав и покривач одма над каучот послужи се насмевнувајќи му се на Јохан. - Ти благодарам Јоана не требаше до толку. Лека ноќ. Си го намести каучот, легна на него и во една минута склопи очи и потона во сон.

Јоана со нејзиното насмевнато лице врткајќи се во дворот после половина час, влезе во куќата затворајќи ја вратата. Се приближи кон Јохан, го измерка од глава до пети, се насмевна и замина кон нејзината спална соба. Беше среќна што го има во животот Јохан. Ни малку ни повеќе за ништо во врска со него не се каеше. Беше благодарна што барем еднаш во нејзиниот живот за прв пат има човек што потполно е искрен спрема нејзиното срце.

Со мирна душа легна на креветот и склопи очи до утре. Јохан се разбудил прв, згрчувајќи си го целото тело од престарите федери што биле на каучот, со кисела фаца на него стана отиде да се измие да се соземе од болката во неговиот грб. Излегувајќи од тоалетот неговиот поглед се судри со Јоана со една убава насмевка на добро утро. Како спиеше Јохан? Па неможам да речам дека убаво, цела ноќ се превртував од тие федери што се на каучот, ме удираа по грбот се извинувам што ти се жалам. Се насмевна Јоана, со едно длабоко извинување, знам престар е не ми забележувај. Да си го земам џемперот од собата и доаѓам, има кафе во термосот, свари го и однеси го во дворот денес е убаво сончево време.

Јохан го зема кафето од полицата и замина на кај дворот. Ја избриша со крпа масата, и го остави послужавникот. Ги намеси столиците , седнувајќи и чекајќи ја Јоана. - Па денес, каков е планот Јохан? - Денес треба да се појавам и во мојата куќа, така оставив сè, се надевам нема да ми се лутиш ако се вратам назад? - Секако дека не Јохан. Јас сум тука, можеш да доаѓаш кога ќе посакаш. - Но не сакам само јас да доаѓам, дојди и ти пак ќе одиме на она убаво место во центарот на градот , ќе јадеме и ќе пиеме црвено вино како порано. Слушнав дека има и утре жива свирка можеме да одеме, сакаш да резервирам? - Може ми одговара Јохан.

Продолжија да го пијат своето кафе, со едни скришни погледи де едниот де другиот. Немаше љубов, сè уште била онаа хемија на пријателство. Јохан го допил свото кафе, стана и отиде на кај автомобилот, поздравувајќи ја Јоана со раката.

Ја затвори вратата од автомобилот и тивко замина од кај неа. Со замислен поглед и едни чудесни мисли во главата продолжи да се движи по автопатот. Не беше грешка што ја запозна Јоана, но зошто толку многу е мистериозна? Зарем уште крие нешто од мене? Како да знаеше познавајќи ја неа доволно за да свати дека во нејзиниот живот постојат уште толку многу работи што Јоана не можела да му ги каже.

Кога стигна во неговата дрвена колиба, ги исфрли работите што му биле во багажот седна на таа стара фотелја и замижа со очите. Мислите му отишле повторно кај Јоана. Што ли крие од мене ? Но некогаш е подобро оној молк во нас да остане засекогаш во нас нели? Најголемата причина што не сакаше да ја прашува е тоа што не сакаше да ја изгуби никогаш. И после сè, сакаше Јохан постојано да имаат контакт со Јоана. Да не ја изгуби, пронаоѓајќи ја баш оној ден кога изгубил се во животот.

Ја отвори старата кутија каде што си ги чувал сите писма што ги пишел за Надежда, прелистувајќи нешто испадна од кутијата. Тоа беше златната белегзија на Надежда од раѓање. На неа беше изгравирано нејзиното име. Една солза му се спушти на лицето на Јохан. Ја тргна на страна  и извади едно многу старо писмо што го имал првиот пат кога ја дозна ужасната вест.  Го отвори и почна да го чита.

## ПИСМО И ЛАНЧЕ

*„Драга моја принцезо,*

*Помина само еден ден, еден ден како да засекогаш ќе го паметам. Сакав да постоиш сеуште знаеш малечка моја? Не сакав на овој суров начин да те изгубам не допирајќи го повторно твоето слатко*

*лиценце и да ти ја допрам повторно таа мала душа, а срцето ќе ми ти го чував во рацете како некогаш кога ти велев.*

*Знаеш имав многу сонови за тебе, сакав кога ќе пораснеш, да го прошетаме целиот свет со мајка ти. Сакав да ти покажам и да ти кажам колку да го цениш својот живот, бидејќи знаеш нема да имаш друг. Сакав да те однесам на најубавите места, на она место каде за рпв пат ја запознав мајка ти. Она место каде прв пат почнав да свирам виолина. Она место каде прв пат ја запознав љубовта, она место каде ја запознав и тагата.  Сакав сѐ да ти подарам знаеш? Не ми беше доволна само љубовта. Сакав да ти подарам подобар живот, не во оваа стара дрвена колиба, некаде далеку. Сакав да се запишеш на факутет да бидеш успешна, па да ми се јавуваш да ми кажуваш дека си го положила својот испит. Па како си се заљубила, како ќе си офромуваш свое семејство. Ете еден ден сонував за сето ова.  Никогаш не го добив.*

*Од како замина ти, замина и еден дел од мене. Тој ден сакав да го мразам. Моево срце на илјада парчиња го спојуваа и никако не го најдоја делот каде те посакував да те вратам назад повторно.*

*Тој дел никогаш не се врати, бидејќи тој дел ти припаѓаше само тебе. Колку сакав да го слушнам од тебе она „тато“ но само плач добив во животот. Најголемата среќа ми беа твоите светли очиња кога ќе ме погледнеа . Како да сакаше да ми речеш дека ќе оздравиш и дека се ќе биде во ред. Како да ми велеше да си ги избришам солзите, ќе помине.*

*Но тоа не помина малечка моја. Никогаш и нема да помине. Ти засекогаш ќе останеш во моето срце. Невозвраќајќи ми на зборовите јас те чувам секогаш, знаеш? И не те заборавам, бидејќки ако го сторам тоа, ќе се проколнувам засекогаш јас што сум те заборавил малечка моја. И те чувам близу моето срце, бидејки како велевме ‘ако те чувам во срцето еден ден можеби тоа срце ќе се скрши и ќе те изгубам. Затоа ќе бидеш тука, мој вечен сопатник. Ако некогаш умрам, мојот гроб ќе биде до тебе за засекогаш можам да те држам за рака. Не го забоарвај тоа, тато секогаш ќе те сака’.*

*Со љубов , Јохан.“*

Го стутка писмото врз градите со тешки солзи седна на фотелата и ги затвори очите. Не сакаше да ги отвори, мислејќи дека само така ќе си ја излече раната од неа. Но таа рана, никогаш не се лекува ни со зборови , едноставно тлее врз душата. И ќе боли секогаш без разлика колку човек може да го прифати тоа или не.  Јохан не го прифати нејзиното заминување никогаш, затоа само тивко склопуваше очи врз нејзината слика и немо плачеше врз неа, не барајќи ништо повеќе од животот на кого веќе се научил да го живее без неа. А тоа беше најтешкиот дел од неговиот живот. Што целиот живот мораше да го помине сам.

Саша постојано работеше на својот проект во фирмата. Иако потекнуваше од доста богато семејство, не зависеше од нивната финансиска помош, од родителте, сакаше сам своите пари да си ги заработи работејќи во една голема фирма како архитект и успешно му одеше. Додека седел дома барајќи го проектот од една фиока нешто му испадна од неа, тоа беше златното ланче на Јоана  во форма на срце. Отворајќки го внатре срцето од двете страни беше изгравирано со првите две букви од нивните имиња.

Јоана за нивната годишница беше му ветила на Саша дека ќе отиде во златара да купи ланче со нивните имиња како да си ја овековечат нивната љубов. Сите пет години не го вадела од себе, сѐ до оној момент кога се разделија, а таа му го остави во спалната соба во фиоката за нивното заминување.

Саша го зема во рацете и една чудна пот му поминуваше врз неговото тело. Го зема телефонот и му сврти на Јоана.  Јоана пак тој ден решила да си ја реновира по малку својата куќа внатрешно, додавајќи некои уметнички слики, полица за нејзините книги, си порачала една убава маса за предсобјето, а исто така си порачала и многу убави цвеќиња за нејзиниот двор. Одеднаш заѕвони телефонот. Тоа беше Саша. Со скаменето срце се зјапаше на екранот да крене да не крене, но што ќе изгуби?

Со тивок глас изусти едно Здраво Саша. Кој ѓавол те доведе да ѕвониш? - Јоана, имам нешто во моиве раце што ти припаѓа тебе сакам да ти го дадам каде се наоѓаш?  - Не е сега моментот Саша, ќе може тоа да причека? Плус јас се преселив не сум близу Чикаго. - Не , те молам Јоана, ова што го имам кај мене ти припаѓа тебе, дури и одамна требало да биде кај тебе. - А што е тоа што не може да причека Саша? - Ќога ќе дојдам ќе видиш, те молам пиши ми ја твојата адреса и доаѓам. - Но... Во ред.

Ја затвори слушалка и извесно го чекаше Саша да тропне на нејзината врата. Кога пристина Саша изненадувајќи го гледаше местото каде отишла да живее сама. Јоана го чекаше во дворот што притоа стана да се поздрави со Саша.

- Добре дојде.
- Добре те најдов Јоана, што ти текнало дури ваму да земеш куќа ?
- Па само оваа од сите најповеќе ми се допаѓаше, добра ми беше локацијата. Ела седни, сакаш кафе?
- Може, горко знаеш.

Саша од џебот го извадил ланчето и го стави во кутијата каде што припаѓаше, го остави на масата пред да дојде Јоана со кафето.

- Ете сум. Па што е тоа Саша што ми припаѓа мене? Со поглед кон кутијата.
- Ете ова Јоана, отвори ја те молам. Тоа е твое.

Отварајќи ја кутијата Јоана го погледна ланчето што пред шест години го купила за нивната љубов, го извади од кутијата и благо се насмевна, ова зарем уште го чуваш? Извика Јоана. Мислев дека го зема

со себе, кога денеска отворив во фиоката го погледнав и го земав во рацете, тоа беше нашето ланче Јоана. Ете сите години сум го чувал во фиоката. Да, Саша. Без да знаеш ти го оставив таму во фиоката, не го земав со себе намерно , ќе болеше многу тогаш да беше крај мене. Тоа ланче ти припаѓа во целост тебе. Јас не го заслужувам Јоана. Затоа и дојдов до тука само да ти го дадам, сакам да го чуваш крај себе, со тоа што некогаш кога ќе го поглендеш ќе се сеќаваш на мене. Толку добар пример можам да ти дадам кога друго и не заслужувам.

Не дека не заслужуваш Саша, овие години се смениja многу работи. Се сменав јас. Не сум повеќе онаа стара и наивна девојка која некогаш може толку брзо да прости, сега е поинаку. Тебе повеќе те нема, се навикнав да бидам сама Саша. Од како тебе те немам во животот, сватив дека тоа што сега ми треба е малку мир. Одамна кренав раце и од љубовта. Ни ме бара ни ја барам. Среќна сум сама. Овде на ова место, без никого.

Дозволи ми тогаш да ти раскажам се ѝ рече Саша. Еден ден Саша, но не сега.
А и вечерва морам да се спремам ќе излегувам во градот со еден пријател. Затоа ако немаш што да ми кажеш повеќе те молам извини ме, со рака кон неговиот автомобил. - Јохан нели? И се насмевна. - Мхм , тој. - Во ред како ќе речеш, но да знаеш ќе дојдам една вечер, и таа вечер нема да одиш никаде без да ме сослушаш. Сакам да знаеш дека премногу им веруваше на другите наместо мене. Не беше се како што мислеше, но ќе дојдам и секој детал едно по едно ќе ти го раскажам. Довидување Јоана. Го остави ланчето на масата , стана и замина на кај автомобилот.

Само го гледаше Јоана непрекинато, де во ланчето, де во него. Што ли мисли овај сега дека треба нему да му верувам ли? Илајда прашања после неговото заминување во нејзината глава. Го зема во рацете ланчето и влезе внатре да спреми за вечерта. Го остави на тоалетата во неговата сплана ланчето, отварајќи го претходно внатре. Со една тажна насмевка само си изусти, ех времето кога бев будала. Се нашминка минимално го стави на неа црниот корсет со светликавите бели пантолони , салонките црни ја зема чантата својот капут и тргна на кај Чикаго.

Во девет требаше да се чекаат со Јохан пред ресторанот. Јохан таа вечер преполн со емоции одвај имаше душа да се насмевне. Онаа сага што ја имал во неговата душа не му даваше простор да таа сага се претвори во среќа макар на неколку саати оваа вечер.
Изморен од  солзите некако зема здив и стана да се облече бидејќи ѝ вети на Јоана. Биле договорени во девет. Претходно тој излезе порано да си ја разбистри својата глава на ветерот. Пристигнаа точно и двајцата. Силно се прегнаа и влегоа во ресторанот. Тој беше еден убав и елегантен ресторан со луксузни лустери од по страните и на таваните затемнети стакла и убави аристократски маси. Седнаа близу прозорецот. Цел град се мошне гледал од таму.

Ех, ми недоставува ова , градот, мирисот. Му рече Јоана. Со кисела фаца Јохан не ја ни слушнал. Со умот бил во тоа писмо. - Јохан, ме слушаш ли? - Молам Јоана , ми рече ли нешто? Се извинувам не ми е баш најдобро. - Што е работата Јохан, можам ли некако да ти помогнам? Ако сакаш можеме да станеме и да си одиме. - Не, во ред е ќе ми помине, само денес...- Што денес Јохан?

Го прочитав она писмо што сум го напишал еден ден после тоа кога умре Надежда, отварајќки ја кутијата од неа ми падна златната белегзија  на која беше изграфирано нејзиното име. Ѝ ја купив за нејзиниот прв роденден. Не требаше да е во кутијата Јоана, требаше да ѝ е на нејзината рака! Никако не можам после тоа да се соземам. Мислите ми се постојано во тоа писмо. Крив ли сум јас Јоана? Наеднаш две три солзи му се слизнаа во лицето на Јохан.

Го фати за раката силно, викајќи му дека не е виновен за тоа што се случило, таа имала неизлечива болест, не можеше да одиш против тоа, не си виновен, а знам дека се обвинуваш што не успеа да ја спасиш сопствената ќерка, но знај дека Надежда ќе биде многу посреќна ако тие мисли ги избришеш од својата глава. - Но како Јоана, кога постојано ги влечкам со себе. Што ако навистина можев да ја спасам а само ја пуштив, и дозволив да замине така?

Го даде својот максимум Јохан, и тој доктор и другиот доктор ви ги потврдија болеста. Не можеше ништо да се направи, ни пак да се врати моментот. Знам дека сакаше да ја нема таа болест Надежда за да не можеш да се обвинуваш, но некогаш животот е толку суров нели? Не можеше да ја спасиш. За жал нејзиното срце беше преслабо за да може повторно да живее нормално.

Со невин поглед го погледнуваше Јохан во неговите очи. Тој непрестано само си пушташе солзи од преголемата тага кон Надежда. Камо да бев јас наместо неа. Колку само се обвинувам не знаеш Јоана. Викаше Јохан неиздржувајќи ја преголемата болка во душата. -Знам Јохан знам.

Не не знаеш ти ништо, немаш изгубено некој близок за да знаеш како ми е. Еднаш си се вљубила и толку, што знаеш ти Јоана? Што?!?! Почна да го повишува тонот на Јоана. Ја фрли салфетката врз масата и стана отиде во тоалетот. Јоана за прв пат го виде бесот во неговите очи, тоа обвинување, таа несигурност, тој гнев, горчина, себичност, болка. Свесна или не свесна седеше на местото чекајќи го Јохан.

Кога пристигна Јохан, само ѝ довикна, се извинувам, не требаше вечерва воопшто да излегувам, ќе ми дозволиш ли да си заминам? Навистина ми е жал што ти ја упропастив вечерта, и жал ми е што ми излетнаа такви зборови, проклет да сум... Го тапна Јоана по рамето со едно „во ред е, не се извинувај“. Ајде да си одиме.

Влегоја во автомобилот попраќајќи ја Јоана до автобуската станица да си фати такси од таму. Не ѝ беше криво на Јоана за вечерта. Го мислеше Јохан. Сакаше да биде добро. Најмногу се кривеше Јоана што можеби причината била што баш во овие негови кризни денови го

остави сам. Но што ли можеше да направи освен што го праша. -Сакаш ли да останам вечерва со тебе Јохан? - Не, Јоана подобро е да останам сам. Да ми беше подобро ќе те одвезев јас, но верувај не сум при себе. Во ред е Јохан ќе се снајдам јас. - Сигурно ќе бидеш добро? - Да, немој да ме мислиш. - Во ред, лека ноќ Јохан. -Лека ноќ.

Ја затвори врата од автомобилот Јоана со поглед кон Јохан, ја крена раката да го поздрави и замина. Во главата на Јоана имаше денеска два удари едниот Саша, другиот Јохан. Каква ли ноќ нели?

Пристигна после половина час во нејзината куќа. Ја отвори вратата, си го избриша лицето од шминката, си ја облече ноќницата и се што сакаше е да заспие за да ја заборави оваа ноќ. Сè што сакаше е да заборави на момент не мислејќи на тоа што доаѓа утре.

## УТРО

Тоа утро пред вратата на Јоана беше Саша. Ја чекаше да стане. Сакаше да ги поправи работите но тешко му одеше тоа. Со сето срце сакаше од Јоана да го слушне простувањето за неговите сторени гревови кон неа. Беше точно седум и пол сабајле. Јоана стана тоа утро, правејќи си кафе целата потиштена од синоќешната ситуација со Јохан. Мислите ѝ биле кај Јохан, да се јави да не се јави, поправајќки ја нејзината грешка за нејзините совети. Отиде во кујната да си направи кафе и да излезе во дворот. Ја отвори вратата и што да види, Саша бил седнат во дворот чекајќи ја неа. Ладна пот ѝ помина низ нејзиното тело , целата изненадена довикна, што бараш тука Саша?

- Добро утро Јоана. Те чекав да се разбудиш имам разговор недовршен со тебе затоа и дојдов.
- Нема што повеќе да разговраме Саша, доволно беше тоа што слушнав нема потреба сега од некакво оправдување, ако дојде поради тоа те молам да заминеш.
- Те молам Јоана седни, сакам да ти објаснам некои работи.

Јоана седна наспроти него со кафето, извади една цигара од кутијата со нервоза и со нетрпение го слушаше што има да и каже.

....Беше есен, надвор жолтеникавите лисја биле расфрлани по улиците, тоа утро станав пред тебе и решив да излезам надвор, некако бев угушен со сѐ и сешто, во фирмата не ми одеше баш најдобро, ме совладе една тешка нервоза, со тебе тие денови настануваа караници се повеќе и повеќе не можејќи да го издржам тоа решив да излезам. Отидов да трчам. Трчајќи по патеката некој од позади ме довикна. Тоа

беше Кармен. Седнавме на клупата. Бев изненаден што ја гледам оволку рано. Ме прашуваше за тебе, за нас не мислејќи ја нејзината намера. Се доближи до мене ставајќи ми ја раката на рамето, и ја отргнав и се тргнав од неа. Не предпоставував дека е затрескана во мене и сака да не скара. Што правиш ѝ реков?

Ништо Саша , гледам дека си нервозен си реков да те смирам, што нешто пак со Јоана? Слушај Саша , долго време сакав да ти го кажам ова но не сакав да ме сфатиш погрешно. Јоана и ти сте два различни светови, таа не припаѓа кај тебе верувај ми. Не ја заслужуваш, живее во некој друг свет. Најди си подобра. Ја слушав и не ми се веруваше што слушам, само силно ја турнав од клупата и и реков дека не знае што зборува. Станав од таа клупа и продолжив да трчам со нејзините зборови за тебе. Таа пак се смееше на тоа, сакаше да каже дека таа е за мене, таа совршената , без ниедна грешка во нејзиниот живот.

Се вратив дома, ти сеуште спиеше, не сакав да те разбудам. Не бев при себе, само дојдов до тебе на креветот и нежно те милував мислејќи дека тој ден и ќе те изгубам. Не беше совршено помеѓу нас двајца но знаев дека постои сѐ уште љубов. Пет години и не се малку за да уништиме се за еден ден, но некако како да знаев дека оваа ноќ ќе биде последна за мене и за тебе можеби и затоа те гледав со солзи во очите. Нашите караници не беа во прашање, јас бев. Ми требаше нешто ново да искусам. Без да те повредам. Но те повредив најмногу што можев. Проклет да сум Јоана. Заборавив колку копнеевме по сѐ, колку нашите сонови сакавме да ни станат реалност. Но ете не успеав до крај да ти ја пружам таа шанса.

Вечерта се скаравме толку многу што ти ја треснав вратата и излегов набрзина. Отидов до најблискиот локал и седнав на шанкот. Почнав да пијам толку многу Божем ќе си ја ублажев болката што ми наидуваше. Не ни забележав кога седна до мене Кармен. Бев премногу пијан за трезно да и зборувам неа.

Ме довлечка во нејзиниот апартман вечерта и се случи тоа што се случи. Спиев со неа потполно пијан без трезвено да размислувам за последиците што доаѓа. Таа си ја исполни својата цел, а јас со го добив најголемото каење во животот. Таа ме доби мене, а јас те изгубив засекогаш тебе. Следното утро кога дојдов кај тебе не можев да те погледнам во очи не признавајќи ти ја грешката што ја направив. И тоа со твојата најверна другарка. Бев толку крив колку и таа. Потоа неколку дена криев од тебе, не знаев како да ти кажам, неколку пати се состанав со неа во нејзиниот апартман . Тогаш не знаев што да мислам, тоа карање со тебе ме одалечуваше од тебе. Гледав утеха во нејзината прегратка. Сѐ додека не ти кажаа твоите другари кога не видоа во локалот заедно прегрнувајќи се.

Еден ден мораше да ти кажам сѐ, но не на некој суров начин, сакав смирено да го поднесеш сето тоа. Но не можев да те спречам да заминеш. Тоа беше само мојата грешка. Ти не беше виновна што ја одбрав неа и тоа после пет долги години. Кога дозна сфатив дека

грешката дојде и колку да си виновен не сакаше да ме сослушаш, а и ја не можев никако да си ја поправам грешката за да те вратам повторно и да ми веруваш од почеток. Таа шлаканица што ја добив тој ден од тебе не ме болеше колку што ме болеше душата што заминуваш од мене засекогаш. Се каев премногу знаеш? Бев толку виновен за нанесените рани твои. Сакав засекогаш да сонувам заедно со тебе, а сè што добив беше неа. Таа дојде во мојот живот наместо ти. Признавам дека те изневерував но сакав да престане но никако не можев да се тргнам од неа. Потоа после еден месец ја побарав за жена. Но во неа те барав тебе. Ти го барав срцето некаде во нејзините гради. Нејзиното лице не ми беше убаво, го барав твоето. Допирот , прегратките и сè друго го барав во неа. Но никогаш не го најдов.

Не можев ни со неа да имам дете, потоа почнавме да се караме и да станува многу љубоморна сфакајќи дека не беше таа жената што ја сакам туку ти. Сфати дека не можам без тебе. Колку пати само во сонот го изговарав твоето име, што таа не можеше да го поднесе тоа, одеше и спиеше во друга соба. Стануваше премногу тензично за да можеме да опстоиме уште. Затоа и заминав од неа. Не ја сакав Јоана. Воопшто. Те сакав тебе. И само тебе.

Но бев свесен дека неможам да те вратам никогаш. И беше во право што ме остави и замина од мене, Довербата кога ќе се скрши, не така лесно се враќа назад. Ти никогаш повеќе немаше да ми веруваш и колку да ми се вратиш. Кога се разделив од неа, сакав да те пронајдам за прошка. Но ти си се некаде сокрила што немаше ни трага ни глас од тебе. Се уништив. Почнав да се коцкам секоја вечер трошејќки ги од завист своите пари. Не бев свесен што правам без тебе. Секоја вечер губев . Но само тоа ми остана , тебе те немаше, се разделив од Кармен, во фирмата ми одеше лошо, и сите пари ги трошев коцкајќи се.
Некако се свестив после една година. И престанав да одам таму на тоа зло место. Се повелков од се и се вратив во иднината.

Еден ден добив повик од татко ми. Ми рече дека мојата мајка починала. Нешто се скрши во мене. Таа беше мојот идол во животот. После тоа решив дека мора да преземам нешто во мојот живот, нешто да променам. Па тој ден се јавив на психијатар да закажам термин. Отидов таму, таа беше постара докторка но една од најдобрите во Њујорк. Почнав да земам терапија, некаде мораше да запре ова зло. Одев два пати во недела. Почнав да земам таблети. Не можев да спијам некое време, препотувајќки се и вртејќи се во постела, но со тек на време мојот организам се навикна. Ете и до ден денес ги земам тие таблети. Ми стана подобро, па решив одново да започнам да работам во фирмата. Се трудев многу да ја завртам новата страница од мојот живот. Од како се затвори фирмата во Њујорк, решив да се преселам во Чикаго и таму да почнам да работам во другата фирма. И така дојдов овде. Немој да мислиш дека те следев, не знаев каде си цела година Јоана. Сè до оној ден кога се сретнавме.

Верувај премногу се променив, на подобро. Ги нема повеќе оние мои грешки. Се што сакам е да ми простиш. Но од се срце, не сакам да биде се повторно лага. Сакам да размислиш за ова и да ми кажеш. Не те брзам верувај, само тоа што го барам од тебе многу би ми значело. Барем за нашата љубов потруди се и размисли за мојата прошка. Чекам да ми се јавиш.

Стана од столот и замина на кај автомобилот целиот со тешки воздишки, но барем успеа она сето што му било во душата да и го каже на Јоана. Јоана во тие секунди остана стаписана со поглед на кај Саша. По неколку минути се стрча на кај автомобилот и силно го прегрна. Ти простувам, сѐ ти простувам, но сакам да знаеш дека никогаш не ќе можам да ти се вратам, тоа помеѓу нас заврши одамна, сѐ што можам да направам сега во моментот е да ти простам Саша. Прости ми што некаде ја заборавив нашата љубов, но така требало да биде, не сум совршена знаеш, но имам срце. Ти простувам за сѐ иако ми требаше години да се помирам со тоа, но ете денес било тој ден. Ти благодарам што беше искрен со мене денес. И не ми должиш ништо. Само сакам да си ти подобра личност, тоа го можеш и без мене, не ми барај да се вратам повторно кај тебе, и ти си свесен дека после скршената чаша колку и да ја лепиш нема да биде онаа истата. Така и со срцето, кога еднаш ќе се скрши, не е така исто како првиот пат, скршено е и не можеш повторно исто така да го склопиш. Така и со моево. Го скрши Саша тоа срце, сега тоа срце нема никакви емоции за тебе, бидејќи е ново, не те познава. Но може ова мое ново срце да ти прости и ти простува.

Ја гледаше Јоана со солзи во очите, силно прегрнувајќи ја, не сакаше да се оддели од моментот од таа прегратка, како да нешто му кажуваше дека повеќе нема да ја види затоа можеби и не ја пушташе од себе. Цврсто прегрнувајќи ја со рацете.

Ти благодарам што ме разбираш и што ме сослуша Јоана. Се надевам дека ми веруваш сега колку сум променет. Не сакам ни тебе, а ни себе повеќе да се повредувам. Почнав нов живот ете исто како ти. Повеќе го нема оној мангуп од кого избега. Сега сум нов човек. И ти благодарам што ми пружи шанса да ти се отворам за повторно да можеш да ми веруваш.

Те молам остани таков Саша, не дозволувај повторно онаа болка да ти го уништи животот. Сега и подобро изгледаш. Ете и самиот кажа почна да работиш во фирмата, добро ти оди, оди по сонот.

Но ако одам во сонот , би требало да бидеш и ти тука со мене. Тоа беше мојот сон, да повторно ми се вратиш изговори Саша. - Не почнувај пак Саша , немој не отварај стари рани, штотуку ги излечивме!!! Заборави ме мене. Ќе најдеш некоја подобра од мене, некоја со исти сонови како тебе, јас не припаѓам во твојот сон повеќе.

Знам, но сонот беше тој. Заедно да го оствариме. Сега ќе морам да го заборавам. Но добро е што во тој сон ја добив твојата прошка. Не

знаеш колку само ме израдува. Сега можам во тетратката да го прешкртам тоа бидејќи конечно ми се оствари.

Возрасни сме, би требало да учиме и од грешките и од простувањето, кога треба да се даде кога не. Научив многу овие години поминати без тебе, секој заслужува втора шанса, ете денес таа шанса ти ја дадов тебе. Од нервоза не те понудив со кафе сакаш ли?

- Може ако не сметам Јоана.

Седнаа повторно во дворот, Јоана го донесе термосот кој бил полн со кафе и му тури во шолјата на Саша и нејзината. Нивниот разговор почна во сосема друга насока. Таа почна да му раскажува за Јохан, Саша за неговата фирма па за девојките во таа фирма, како да одново се запознавале, а сепак се тие истите Саша и Јоана.

Но сепак доаѓа ден во животот кога и прошката е доволна за да постанеш човек нели? И се друго се заборава, со тек на време, се лекува, се брише од душата, и почнуваш да се радуваш на сè. Ете таков е животот, некогаш знае да удре толку многу но некогаш те удира за да те освести од самата грешка. Саша го исполна неговото ветување, ја доби и прошката од Јоана. Сега е уште посреќен човек.

Сега навистина може да замине без срам , без она каење , без страв. Јоана му прости. Саша го доби тоа што го очекуваше. Ја доби повторно довербата назад од Јоана.

- Време е да одам за назад Јоана. Но ова никогаш нема да ти го заборавам што го направи, што ми прости после толку години. Сега срцето ми е на место повторно, немаше да бидам мирен ако заминев без твојата прошка, вака верувам дека ќе биде добро, и се надевам дека ќе останиме во контакт барем и до толку заслужувам нели?

Во ред е сè Саша, очекував искрено да дојдеш кај мене барајќи ми прошка, очекував еден ден дека ќе дојдеш за тоа и ете дојде. Сè друго те молам заборави, а за контакт не е проблем во секое време можеш да ме побараш не сум толку сурова да ти го забранам и тоа, рече насмевнувајќи му се на Саша.

Ти благодарам Јоана подавајќи ја раката кон нејзината во знак на благодарност.Стана од столот и замина кон автомобилот. - Па се гледаме наскоро нели? - Можеби, еден ден изговори Јоана. Догледање Саша. Ја подигна раката како за поздрав, Саша ѝ возврати, влезе во автомобилот и замина.

На лицето на Саша се виде онаа насмевка која толку долго ја очекуваше. Целиот блескаше од среќа. Целиот пат потскокуваше со таа негова убава насмевка. Мислите му биле кај Јоана. Ми прости велеше, конечно ми прости. Ја обожуваше. Нејзината искреност. Сè што нејзе ѝ припаѓаше. Ја пушти силно музиката и замина за Њујорк.

Јоана со насмевнато лице го веќе испратила Саша, ги зема чашите од на масата и влезе внатре. Отиде во спалната, седна на таа полуискината фотеља и го зема ланчето во рацете што му го подарила на Саша пред пет години. Го стави на врат и легна на спалната. Почна

да сонува. Што ако му се вратев? Уште еднаш скршено срце не сакаше да слушне. Подобро е вака, повеќе спокој имам без него. Што ако продложиме повторно да се караме и се упропастиме? Вака е добро, го прифатив за пријател, доволно е тоа. За љубов и немам така сила повеќе како порано. Не му верувам едноставно. А и сега до мене го имам Јохан. Сега се е променето. Не е бајка повеќе, сега навистина е реалност.

Навистина не е сон, ова што го живеам е навистина реалноста. Си зборуваше Јоана во нејзините мисли. Но ова сега, не е фантазија, ова е сега чиста реалност. Дека навистина може се да помине и да замине без разлика колку времето ќе почне да боли. Сепак мораш да продолжиш онаму каде што си застанал. Јоана го направи првиот чекор. Затвори стари страници и го отвори новиот. Во тој нов лист го имаше само Јохан. Таа и Јохан, никој помалку никој повеќе.

Таа недела и Јоана и Јохан и Саша мошне добро функционирале, секој со својата работа. Јохан почнал да свири и дома со виолината, неколку пати отишол и во хумнаитарната работилница кај тие деца, Саша веќе беше при крај со својот нов проект како архитект, а Јоана веќе започнала да си ја украсува со цвеќиња својата градина.

Неделата изминуваше а ни Јохан ни Саша ни Јоана не се виделе. Јохан неколку пати сакаше да ја побара Јоана но после оној настан во ресторанот никако не можеше да се помири и да ја побара, се чувствуваше виновен. Саша со работата некаде си го зафрлил и својот телефон и по саати се забораваше во фирмата, а Јоана беше Јоана, беше сама учена на само работни обврски те дома де во дворот.

Неделата некој ѝ заѕвони на Јоана. Тоа беше Јохан.

- Здраво Јоана јас сум. Како си?

Ладнокрвно само му одговори Јоана дека е добра и дека сега има работа и дека после ќе го побара. - Но чекај Јоана сакам да ти се извинам за онаа ноќ. Бев малку груб со тебе затоа и не те барав не знаев што зборувам се извинувам те молам прости ми.- Ах секој бара да му простам од мене месецов што е проблемот? Со гнев извика Јоана кон него.

- Јоана смири се јас само сакав да ти се извинам за предходната ноќ тоа што се случи. Што не е во ред?
- Јохан имам работа во ред? Ќе те барам подоцна, го тресна телефонот и го фрли на масата.

Беше лута на него. Сакајќи да му помогне нему, тој само ја навреди и стана од масата.Не сум повеќе онаа старата што на секому ќе може да му простува. Гневно копајќи по земјата за да си го засади и последното цвеќе.

Таа недела мошне бргу поминуваше , никој со никого не се видел сеуште. Јоана беше таква малку по  опуштена од порано. Не се си редела на срце. Затоа и беше лабава толку многу кон Јохан, не го сфакаше сериозно. А тој кутриот, со грижа на совест, да ја побара пак, да не си ги воздржуваше емоциите во него.

- Ах Јохан, да му се јавам сега сум слободна извика Јоана.
- Здраво Јохан сега сум слободна кажи што имаш да ми кажеш.
- Јоана, навистина ли ми си толку лута? Види те разбирам не смеев онака да реагирам ама сите работи ми се насобрале таа вечер што спобудалев верувај најмалку што сакав да направам е да те

навредам тебе, ни на крај памет не ми дојде да ти викам но ете ми излетаа зборовите побрзи се од умот некогаш знаеш.

Јохан, навистина се навредив таа вечер. Како можеш толку многу да знаеш за мојот живот колку сум сакала и како сум сакала јас?!? Немаше право на тоа. Сè уште сум ти лута. Зарем јас не сум свесна за моите последици и љубовта и зошто сум овде и зошто не сум повеќе со Саша и зошто престанав да сакам и слично? Но ти знаеше само добро да ме навредиш и да станеш од масата со едно извини. Епа нема да може тоа така. Се извинувам Јохан но остави ме малку да си ги средам мислите да размислам и ќе те барам сега не можам да ти дадам конкретен одговор дали сакам да ти простам или не. Довидување....Ја спушти слушалката и седна издишувајќи се целосно.Но му недостасуваше многу не би било праведно таа лутина да ја носи сè уште со себе но барем му го кажа тоа што го мисли Јоана за таа вечер.

Јохан со половина уста остана не верувајќи ѝ на зборовите од Јоана. Што можеше да направи, да оди против тоа? Да оди до нејзината куќа и да и објасни сè? Си бараше одговори но попусто, Некаде се избришале сите. Ја зема во рацете виолината и продолжи од каде што застана мислејќи ја Јоана во главата.

Заѕвона телефонот тој ден на Јоана. Тоа беше Саша.
Здраво Јоана, денес сум слободен па би сакал да те поканам на кафе, дали си и ти слободна? Ќе дојдам ќе те земам.  Слободна сум Саша, но не знам колку е добро тоа да се видеме. Но само едно кафе Јоана , ништо повеќе, те молам, должник сум.

Во ред, ќе дојдам со такси не доаѓај ти. Во осум часот сум кај тебе дома. Ја затвори слушалката и отиде во спалната соба да се облече, саатот бил веќе седум. Го зеде од плакарот белиот цветен фустан со набори надолу ги облече сандалките , косата ја фати во реп, си стави минимална шминка , го зеде сакото во рака и тргна на кај дворот. Седна да повика такси. Се  фати со рацете на вратот и виде дека нешто и недостасува. Тоа беше ланчето на Саша. Се прврати во спалната за да си го стави. Со насмевка ја заклучи вратата влезе во таксито и отиде кај Саша.

- До центар ќе ве молам.

Саша живееше баш во центарот на градот на трети спрат со поглед кон сите ресторани во Чикаго. Имаше убава локација за разлика од Јоана. Саша нетрпеливо ја очекуваше Јоана. Ја љубеше многу сè уште, но знаеше дека ако сега, вечерва го направи првиот чекор , засекогаш ќе му избега , затоа не очекуваше од неа ништо. Постојано мрдаше со нозете, седни, па стани, сè додека ѕвоното не го слушнал. Со нетрпелива насмевка ја пречека Јоана на вратата.

- Здраво , влези ајде.
- Убав  богат стан погледна со очите Јоана низ целиот простор.
- Па ете знаеш архитектско око колку што можам со насмев кон Јоана. Ајде седни одам да направам кафе.

Седна на терасата на столчето запали една цигара. Го гледаше тој чудесен поглед од терасата што се проѕираше кон центарот на градот. Воодушевена беше од погледот. Му довикна прекрасно ти е овде Саша, можеш само да уживаш на тераса не правејќи ништо.

- Ти така мислиш а да знаеш колку само работа ме чека, повели кафето Јоана.
- Ти благодарам.
- И? Што има ново Јоана, не сме се чуле две недели.
- Па почнав мојата градина да ја средувам, знаеш си купив преубави цвеќина, знаеш и ти колку ги сакам. Нешто реновирав внатре , нешто од старите работи исфрлив што ми беше непотребно, се излоирав овие две недели сосема сама ми требаше одмор.Ништо што би те останало без здив. Кај тебе?

Па работам на еден мој нов проект. Тој прокет ми дава можност да се поврзам со луѓето надвор од светот. Соработувам со една жена во Полска. Таа исто е архитект, внатрешен интериер. Што дојдовме до прекрасни идеи. Ѝ пуштам на емаил мое мислење таа нејзино, имав некои состаноци преку скајп со неа . Сакаме да земеме една зграда , таа да почнеме да ја реновираме од темел. Многу е стара. Но е на многу добра локација надовр од градот, доста луѓе се заинтересирани да живеат во неа, па тој е новиот проект околу таа зграда на неа сум фокусриан веќе цел месец.

Знам дека ќе успееш, сонуваше за ова ти Саша, како можеш да се откажеш од ова кога за ова и живееш. Јоана многу добро го познаваше Саша, тој беше таков кога ќе си зацрташе нешто тоа и го исполнуваше, сакаше во минутата да направи илјада работи и тие илјада ќе ги завршеше во денот.

Па ете како ти што не можеш да се откажеш од поезијата. Обожаваш да пишуваш, да те оставам цел ден и цела ноќ би можела да пишуваш, па и да напишеш и книга за само еден ден смеејќи ѝ се Саша на тоа. Ја познаваше и тој Јоана мноу добро, таа беше жилава денвојка со прекрасни манири, понекогаш скептична но добро прецизираше што сака, не за џабе го одбрала пишувањето, тоа ѝ одеше многу добро по тоа по беше и позната но доста тврдоглава.

- Да не ти студи Јоана?
- Малку.

Ѝ донесе кебе и го фрли врз неа, мирисаше на Саша. Сиот мирис и останал во нејзиниот нос. Тој мирис ѝ беше многу добро познат. Тоа беше мирисот што го земаше за него секогаш.

- Значи не си го сменал парфемот?
- Никогаш нема и да го сменам Јоана. Како можам да сменам нешто што го сакам и што ми припаѓа мене и само мене му се насмевнуваше Саша.
- Па некои работи можат да се сменат само ти ако дозволиш Саша, на пример јас се сменав ете. Не припаѓам тука во градот повеќе, затоа избрав куќа на село.

- Но припаѓаш сè уште кај мене во срцето  Јоана, тивко му одговори на тоа.
- Но ти не припаѓаш кај мене одамна Саша, додека припаѓаше кај мене ти беше со друга девојка, затоа те молам не ја започнувај темата.
- Добро, добро се извинувам Јоана.
- Така е некој кога ти пружи се во животот а ти сето тоа го избегнуваш мислејќи дека е добро. Но ти сè што направи е што толку многу ме понижи што сакав и јас самата да се заборавам во тој момент. Те пцуев многу пати, но што и со тоа? Ништо не постигнав, на волкот влакното не му се менува, како и душата на човекот. Предоцна беше за да сфатам што ми правиш зад мојот грб. Предоцна Саша, но ти простив бидејќи сакам да знаеш дека сум човек, и дека сè уште имам срце што може да простува.
- Тоа го видов, но и одамана го знам Јоана. Ти си прекрасна личност и сето ова не го заслужувуваш. Заслужуваш многу повеќе. И во право си што не ме сакаш во твојот живот, не те заслужувам, за да се заслужи човек треба првин да биде човек. Јас не се однесував така спрема тебе и затоа дозволив да те изгубам, а те изгубив на начин кна кој вечно ќе се каам во животот.
- Барем си свесен за тоа, промрмори Јоана од другата страна.
- Каде ти е тоалетот?
- Право па десно Јоана.

Ја заклучи вратата тресејќи се целата во рацете. Што ли барам јас тука? Си се прашуваше. Се исплакна со водата прскајќи си го целото лице , застана пет секунди да се свести каде е и излезе.
Нејзиниот внатрешен глас и велеше дека повторно ќе се најде во неговите прегратки гола и дека вечно ќе се кае другиот ден што го направила тоа, но сè уште беше приземна, сè уште не се случува тоа, сè уште се еден наспроти друг. Сеуште разговараат.

Саша беше оптегнат на креветот во дневената, си го затемнил светлото од лустерите и пуштил класична музика од Јоана омилената.

- Еј, дојде ли се ли е во ред?
- Да да , но треба да си одам веќе е доцна Саша,
- Те молам поседи уште малку , сакаш вино? Црвено сè уште?
- Сè уште паметиш, може една чаша те молам.

Стана Саша донесе две чаши, турил вино во двете, седнал наспроти неа и долго се задлабочиле во разговорот. Стануваше жешко. Саша веќе ја соблекол маицата. Не престанувaа да се гледаат еден кон друг. И дојде тоа што дојде. Саша ја зграпчи силно Јоана во неговите прегратки, но таа се тргна од него.

- Не е во ред ова Саша, навистина. - Ништо што е правено некогаш со љубов е грешно те молам препушти ми се, барем оваа ноќ, зарем не ме познаваш, мислиш дека ќе те повредам?

- Не знам Саша , се плашам, подобро да си одам...

Ја крена во рацете и ја однесе во спалната соба. Цела соба била со огледала од по страните и на таванот еден долг кремав и широк кревет на средина само тој и таа.

Пополека ја допираше по телото. Ѝ го слече и тој цветен фустан од на неа, го виде ланчето .

- Мило ми е што сеуште го носиш, бакнувајќки ја и го довикна тоа. Таа беше цела скаменета, но знаеше дека кога тогаш нејзиниот оргазам ќе се случи, беше слаба на Саша.

Почнаа да водат љубов превртувајќи се на креветот. Јоана склопи очи, исто и Саша. Се случи тоа што никогаш не смеело и да се повтори. Но виното ја издаде Јоана. Емоциите. Таа смиреност кај Саша. Невиност во неговите очи, нетрпеливоста на двајцата. Водеа љубов. Непрекинато. Таа го бакнуваше, тој неа, лижејќи ја по целото тело. Двајцата можеа истовремено да свршат и повторно да водат љубов без престан. Ете можеби сепак кај нив постоеше сѐ уште таа љубов која на Јоана ја притискаше постојано. Да каже или не. Но во едно беше сигурна, не го сакаше повеќе покрај него. Бидејќи стара болка ,стара навика нели?

## ПРОКЛЕТИ МЕСТА

Наредниот ден Јоана и Саша само се погледнаа во очи и останаа без зборови. Јоана само излезе од свилениот чаршав и отиде да се облече, а облекувајќи се Саша ја тргна на кај себе бакнувајќи ја по грбот. Но овој пат Јоана стана и му рече.

- Те молам немој, доста е нека заврши ова еднаш!!!

Си ги зеде работите, отиде на терасата запали една цигарка, ги облече обувките и замина. Саша сѐ уште бил во креветот но овој пат беше поинаку. Зарем повторно ѝ го скршив срцето? Стана и тој, го погледна часовникот беше осум сабајле. Си направи кафе се облече и отиде на работа во фирмата. Со мислите повторно кај Јоана. Беше сигурен во себе дека повторно ѝ го скршил срцето на Јоана. Несакајќи се вовлече повторно во таа војна, но немаше излез, ако повторно ѝ пристапи на Јоана, овој пат засекогаш таа ќе му ја затвори вратата. Остави времето да покаже. Не ја бараше, ни пак таа.

Јоана цела избезумена не беше свесна за таа вечер. Зарем повторно подлегнав на неговиот страст? Толку ли јас немам гордост? Колку ли јас сум била наивна. Влезе во такси и замина на кај дома. Повторно со едни тмурни мисли кон Саша. Проклета нека сум колку само му поверував. Од една страна Јохан, од една страна Саша, таа, некаде се изгубила во таа средина. На кој попрво да му верува?

Ја наполна кадата до врв со жешка вода, направи пена  си отвори едно старо црвено вино и влезе да ужива. Сакаше да заборави на сè. На оној момент со Саша, на неговите допири по нејзиното тело, тие усни, тие еротски и убави емоции. Сакаше да ги избрише од нејзината глава не мислејќи на болката, но болката сама постепено си доаѓаше  без да ја забележиш, веќе се всадувала во душата на Јоана повторно.

Сакајќи да побегне од тоа и од тие мисли, таа се повеќе и повеќе се втурнала во неволјите наречени љубов. Се мачеше постојано со нив, но едно беше јасно како ден, таа од нив двајца никој не посакуваше. Ни пак Саша пвоторно, ни пак Јохан . За нејзе љубовта беше само една голема лага. После повреденото тело, живеат само лузните. Од оние најтешките, оние што не се лечат само со бакнеж, од оние најтешките што не се лекуваат само со љубов, од оние најтешките што се лечат со крв. Но тогаш ни срцето не чука како што чукало порано, тогаш кога почнуваш да љубиш од почеток. Се некаде запира. И сè си има своја цел. Целта на Јоана беше да го заборави Саша засекогаш, да ја искине книгата со него и да продолжи онаму каде што тогаш и го оставиле. Далеку од неговите чувства. Да може само од недостиг да го сонува, но не секогаш, тогаш кога ќе запре сè и дојде тој, барем само една една долга ноќ , како оваа вечерва.

Два саати веќе се заборавила Јоана во кадата со тие размешани чудни мисли во нејзината глава. Отиде во нејзината спална, се облече, се прсна на телото со нејзиниот омилен парфем, ги облече нејзините пижами и запали една цигара. Сè уште беше замислена, добро ќе ѝ дојде сега едно горко кафе, баш како душата нели? Седна на фотејлата и почна да ја разлистува старата онаа најпрвата нејзина книга, почна да чита, се задлабочи во едни убави и стари спомени, една горка љубов, и едни горки солзи помешани со најслатките емоции.

Веќе ја фати утро, ја затвори книгата и отиде во спалната соба да спие со тешка глава. Со умот на кај Саша и по малку кај Јохан. Склопи очи за да заборави на сè, барем само оваа ноќ, ако не утре.

Јохан утрото заминал на гробот на Надежда, нејзината ќерка. Единствено на кого можеше да се исповеда беше таа. Тоа проклето место. Тажно и ладно. Ѝ купи од најомилените цвеќиња на Надежда и седна до една клупа близу гробот. Дојдов принцезо моја мала, повторно со по некоја мака во душата моја. Но што да правам ќерко моја убава, кога животот е оволку суров. Прво ми те зема тебе, потоа ми ја зеде мајка ти, па ете сега и Јоана.Не ти имам раскажувано за неа нели?

*Таа е една посебна личност што дојде ненајдејно во мојот живот. И ја примив, ја прифатив иако не знаев која е. Всушност и најдобро испадна*

*така. Со тек на време се запознававме еден со друг и станавме толку добри приајтели. Но баш денот кога се здруживме толку многу и таа замина од мене ќерко моја. Со тоа што останав повторно сам. Без неа.*

*Денот кога замина од кај мене дома, како да еден дел се откачи толку брзо од мојава душа. Некаде се заборавив себеси кога ја гледав неа со куферите како заминува. Мислев дека никогаш нема да се врати кај мене, знаеш на неа се навикнав ќерко моја, на неа можев се да ѝ кажувам како што ти кажувам и тебе, сега само ти ми остана. Се одалечивме толку многу, станавме туѓи. Осамени. Секој со своето срце. Секој со различната душа. Секој по својот пат. Некаде си велев можеби ќе се сретнеме, но нема да бидеме оние истите, оние реалните, ќе бидеме вештачки, со премногу шминка на нас. Убавината ќе ни помине, ќе нѐ убие. Ќе станеме само обични кловнови во животот кои успеале некогаш во животот да насмеат едно невино дете во циркусот а тоа нема да личи повеќе на старата љубов за жал. Ќе пропаднат и сите оние сонови за кои сме мечтаеле, бидејќи сон како сон, ќе сакаме да ни се оствари, но како кога станавме толку неприродни во нашата душа нели?*

Но тоа беа само зборови на твојот татко најмила. Ќе помине сѐ знаеш? Сѐ ќе се заборави. Можеби ете така требало да биде да останам сам на овој свет. Кога ти замина зарем постои некоја која можам да ја сакам толку силно како тебе? Тоа никогаш нема да се случи, ќе бидеш една и единствена во моето срце.

Најмила уште ова сакав да ти го кажам. Почнав повторно да свирам на виолина. Уште таа ме остана што ме разбира знеаш? Тагата ја прикривам преку музиката и тоа добро ми иде. Не сакам да престанам. Пишувам нови ноти што се посветени на тебе. Ми недостасуваш премногу малечка моја. Повторно ќе дојдам. Стана со солзи во очите гледајќи ја надгромната плоча и замина. Поместувајќи се падна на колена.

Не можам повеќе малечка, неможам! Ова е зло. Ова не е вистина. Колку само сакав да си сега до мене. Се ќе беше поинаку, оваа тага немаше да ја има овде во срцево. Потпирајќи се на рацете некако стана и полека заминуваше не гледајќи назад. Тоа беше реалноста таа слика која го опишуваше на Јохан во која не сакаше да верува. Но сепак постоеше за жал. Беше голема болка, не ја береше во душата, но тој некако ја носеше во себе. Не знаејќи подобар начин да ја отргне од себе.

Замина со една празна душа од таму, сѐ што требаше да знае ѝ го кажал нејзе. Тивок и повреден бегаше од тоа ладно место. Сѐ го потсетуваше на Надежда.

Си отиде без ни еден збор во себе. Сѐ што чуваше во себе остана таму. Како некој си брз ветер му поминуваше студенилото на Јохан, брзаше за да не падне повторно. Болејќи го во душата стигна дома трезнејќи си ја главата со виолината. Таа стара виолина која некогаш Веда му ја подарил нему.

Гледајќи само во една точка, една мала илузија, една распарчена душа, еден тивка мелодија, едно тивко срце и една голема тага почна да ја довршува мелодијата која беше посветена на малата Надежда.

Ја крсти „Ќе те сакам засекогаш“. По неа. На неа, да го потсетува секогаш. Таа беше една тажна, допирлива мелодија која допираше до сечие срце. Кога ќе почнеше Јохан да ја свири на виолината како сè да онемуваше, се гаснеше, само музиката живееше во него. Како е околу него да станало немо. Па и тој. Доволна беше само таа мелодија. Таа

кажуваше сè. Ја одсликуваше болката на Јохан, ги распарчуваше тие лузни одново и одново, пополека си го носеше на место своето срце за повторно да не се скрши, а пак душата, што со неа? Како да со ветерот заедно некаде ја изгубил, таа бледа сенка ја отсликуваше голата душа на Јохан. Си ги пополнуваше тие празнини тогаш со таа мелодија.

И ќе се насмевнеше, дали од среќа дали неа, како да почувствуваше дека е тука и го гледа. Дека му се радува. Но тоа беа само некои апстракции во неговата глава, не беа реалност. Само тој во таа празна соба беше реален , друго ништо. И ќе дојдеа моменти кога сите емоции ќе ги притиснеше длабоко во себе не гледајќи околу што зборуваат луѓето. Но во тоа маало сите го знаеа, знаеле што прежувува во животот и никој не ни помислил да му се насмее на болката, напротив неговиот стар пријател Веда кој живееше неколку улици по долу од него постојано само ќе поминеше да го поздрави, божем ќе му ја намали таа тежина што ја носи на грбот Јохан. Веда не можеше да го разбере тоа отсуство од сакан, но можеше да разбере низ сè што поминува, сакаше да му помогне но немаше сили, едноставно кога ставуваше збор за Надежда тотално се повлекуваше и се затвараше во себе, никогаш на никој не му се отворил освен на Јоана. Животот го научи да не биде суров, но секогаш добро да памети кој му мисли добро а кој лошо. Како што течеше животот, така и течеа работите со него.

Веќе месеци не се имал слушнато со Јоана, како да постанале неми странци во овој град. Во животот му остана само таа стара виолина, да прави сè повеќе и повеќе нови композиции. Со најновата мелодија знаеше и да отиде до хуманитарната работилница и да му ја засвири на виолината мелодијата која беше напишана за нејзината ќерка. Таму сите го сакаа. Бидејќи Јохан беше добар и кроток човек. Невин и мил во душа. А имаше големо и храбро срце.

Со Јоана не беа баш најблиски тој период. Таа се повеќе се одалечи од Јохан, а и Јохан од неа. Времето повеќе го поминуваше де дома де во работилницата. Си го пополнуваше она празно место во душата што некогаш го имал.

Еден ден на вратата му затропа некој. Тоа беше Веда неговиот најдобар стар пријател.

Еј здраво Веда баш ме изненади од кога не сум те видел, знаеш јас постојано сум дома затворен свирејќи и немам забележано колку само време поминало од нас двајца како не сме видени. Затоа дојдов да изнесам малку од дома насмевнувајќи му се Веда. Тоа и ми треба, само да се облечам и ќе одиме извика Јохан.

- И каде одиме тивко запраша.
- На нашето убаво и старо место пријателе, се сеќаваш дека постојано одевме на плоштадот и во нашите раце си земавме сончоглед и две пива? Епа ајде тогаш да го направи тоа повторно.

Јохан не му се спротиставил и веднаш ја прифатил понудата на Веда. Стигнаа на плоштадот во паркот, седнаа на една зелена клупа со едни рајски убави цвеќиња и високи дрвја околу нив еден куп мали дечиња

се слушаше галмата но нив им годеше тоа, тој свеж воздух по некое пиво и омилениот сончоглед. Задлабочени во муабетот двајцата одеднаш му текнува на Веда да праша за девојката.

- И каде е девојката , како се викаше?
- Јоана, довикнува Јохан. Па таа си замина ете има веќе шест месеци како што не живее со мене, избра куќа надвор од градот во едно мало напуштено село.
- Што така Јохан нели сѐ беше во ред?
- Па изгледа не беше сѐ во ред Веда, нешто ајверојатно и засметало кај мене што посегна по овој чекор. Но нејзина одлука нели? Не сум јас тој кој треба да ѝ се меша. А и плус слушнав дека повторно се гледа со бившото момче, па неможам да им судам нели? Немам право на тоа.

Тивко само ја навали главата Веда слушајќи го Јохан.

- Многу ми е жал пријателе, а и да ти кажам многу убаво си одговаравте , баш штета.
- Тоа е друга тема пријателе, јас и таа никогаш не сме се гледале вљубено, освен пријателски. Тоа и никогаш нема да дојде некогаш јас да бидам со неа, затоа заборави.
- Никогаш не вели никогаш Јохан смеејќки му довикна Веда. Колку само работи никогаш не успевале, па пред мои очи после години, години, гледам како се држат за рака, а предходно најверни пријатели , затоа не креваj врева околу Јоана, остави времето нека покаже за неа. Тапнувајќи го по рамето на Јохан.
- Ех пријателе кога би можел да ме сфатиш еден ден без да ми филозофираш насмевнувајќи му се на Веда и пиејќки голтка од пивото.

Продолжија смеејќи да си водат разговор на таа клупа во паркот без да гледаат колку е сатот, без разлика колку беше ладно времето надвор, тие продолжија на разни теми да прават муабет, за да еднаш и Јохан излезе од оној лавиринит на тагата и да се насмее барем еднаш од се срце.

Станаа од клупата, па шетајќи по градот Јохан ја здогледал Јоана. Но таа не беше сама. До неа стоеше едно високо згодно момче. Сакаше да се стрча но во тој момент Јоана вртејќи ја главата погледна право на Јохан, само го погледна, ја фати раката од Саша заминаа од таму.

Јохан се веќе стаписал. Сигрно бил Саша. Зарем повторно се заедно? Нели не сакаше повеќе да го погледне како е ова можно? Илјада мисли му се вртеа во неговата глава. Само го фати Веда за рамето трчајќи од тоа место.

- Ајде Веда, немаме време.
- Што не е во ред Јохан, што си пребледел овоолку? Го праша Веда.
- Ништо само ми се завртев во главата, а и дома имам недовршени ноти сакам вечерва да ги довршам ајде да си одиме.

Фатија такси од најблиското место и заминаа дома. Со себе си ја насобрал сета таа болка што ја имал од како заминала Јоана од таму.

Повторно ли се враќа? Целиот беше збунет и без зборови. Што и да речеше сега беше залудно. Таа е повторно со него. Ова е крајот. Таа никогаш мене нема да ми се врати. Зарем ваков беше крајот на приказната? Да јас повторно останам сам?

Се затвори во собата и почна да свири на виолината, со едно тешко скршено срце и по некоја солза на неговото лице, барајќи си утеха во музиката а заборавајќки на сагата што му ја приреди Јоана.

Еднаш мораше. Баш овој ден, кога се смеев од душата, на крај таа смеа да ја претварам во обични солзи. Не сакам повторно да ја видам. Ова е крајот и на нашето пријателство и на она што некогаш сме го поминале заедно.

Тука мораше да пресече Јохан, се работеше за неговиот живот, колку и да му било тешко, еден ден ќе треба да заборави на сè и да почне од почеток без да ја врти главата назад. Еден ден мораше и да се соочи со реалноста што му била пред неговите очи. А тоа беше дека кога тогаш треба целосно да ја избрише Јоана од неговите мисли.

Повторно се затвори во собата и почна да свири не мислејќки на болката, не мислејќи на Јоана, не мислејќки на насобраниот бес кон неа, не мислејќки на утрето што доаѓа. Само тој и таа стара виолина. И оние ноти што веќе почна да ги компонира од неговата нова нумера, наречена „Ќе те сакам засекогаш“.

Јоана се веќе помирила со Саша, тоа веќе беше јасно. Изминатите шест месеци тие биле во постојан контакт. Што еден ден Саша повторно дошол на вратата кај Јоана. Разговарале за се , па така Јоана решила да му даде втора шанса без размислувајќки на она што Саша и го направил нејзе во минатото. Цврсто решена се впуштила во уште една вртоглава приказна од Саша. Саша се преселил да живее со Јоана на тоа село, живееа заедно, мошне добро се согласуваа на почетокот. Но никој не веруваше дека Јоана може да му прости без притоа да не му врати за се на Саша. Но не беше така, Јоана го љубела, од самиот почеток, а пак Јохан.. Јохан беше една од оние приказни каде крајот сам си доаѓа, Јохан и бил само една обична навика во нејзиниот живот. Пријател кој кога тогаш беше свесна дека ќе го изгуби, а го изгуби на еден суров начин.

Тој период помеѓу Саша и Јоана многу добро се одвивала хармонијата. Се вратиле на старите денови. Беше среќна со него, а Саша уште повеќе. Почна да ја пишува Јоана и својата петта книга насловена „Среќа ми си ти“ посветена беше на нејзиниот Саша. А пак Саша продолжил да работи во фирмата во Чикаго и мошне добро му одеше со работата.

Јоана веќе Јохан го заборавила, после сè што тој направи за неа, а нејзе ѝ останал само една бледа сенка во животот без размислувајќки на последиците и како му било нему. Сам само со својата виолина...

Неколку пати ќе се присетеше на него, но сето она беше само од сожалување, ни на крај памет не се сетила дека можеби треба да оди и да му раскаже сè во врска со Саша. Можеби еден ден да раскаже се што му лежеше на душата. Седеа во дворот , и одеднаш Јоана му рече на Саша. Морам да направам денес нешто во градот ќе ме нема еден сат, но ќе дојдам за брзо, те љубам знаеш? Со насмевка кон Саша.

- Не се задржувај премногу, сакам да си до мене постојано му возврати на насмевката на Јоана .

Се облече го зеде црвениот долг капут, ја зграпчи чантата, повика такси и замина. Тргна кај Јохан, сега беше моменот да дознае сè. Беше решена да му раскаже сè од почеток. Па да заврши оваа приказна еднаш засекогаш.

Стигна пред куќата на Јохан, беше тивко како и секогаш. Заѕвона на ѕвончето. Излезе Јохан со едно чудно и изненадно лице на него. Па довика. Јоана што бараш ти овде?

- Дојдов да разговарам со тебе Јохан.
- Сега? После толку време? Мислам дека нема за што да разговраме те молам оди си, туркајќи ја вратата пред носот на Јоана.
- Причекај! Ја стави раката на вратата Јоана. Те молам не ме одбивај, сакам да ти раскажам сè дозволи ми, потоа ќе заминам

засекогаш и онака не сум припаѓала овде никогаш не па и сега , те молам дозволи ми да влезам.

Со сиот бес и ја отвори вратата на Јоана. Влезе и седна на фотелјата. На масата беа расфрлани неколку композиицији што Јохан ги припремал одамна.  -Сè уште свириш ме радува тоа. - Само тоа ми остана. И кажи што ќе кажиш имам работа Јоана. -Знам дека виде се тој ден. Сакав да ти кажам но немав смелост како. Сè дојде изненадно. Не ни очекував дека еден ден би можела да му пружам шанса повторно на Саша. Но срцето сè уште го љуби Јохан, не можеш да ме разбереш, но ете му дадов втора шанса бидејќи животот без него не би имал никаква смисла. Дојде еден ден кај мене. Сиот распрчен во душата, ме молеше, сакаше да ги поправи сторените работи во минатото, да избрише сè и да почне со мене од почеток. Не бев рамнодушна кон неговата љубов и се помирив таа вечер. Среќна сум со него Јохан. Сега тој живее кај мене. Мошне добро се согласуваме, сакам да изградам нов живот со него...Ја прекина Јоана....

- А каде беше цели шест месеци Јоана?!? Без ниеден збор се оддалечи од мене, која е причината?
- Те молам не ми забележувај. Мораше така да биде не ми барај одговори.
- Но сакам да знам!!!
- Се извинувам, така требаше да биде, и ова е последен пат како јас и ти се гледаме, сакав да знаеш сè што се случило помеѓу мене и Саша и ете ти кажав, но не барај од мене да ти раскажам каде сум била и зошто така те оставив сам. Тоа неможам да ти го кажам, доволно е ова да го знаеш. И ако сакаш сега проколнувај ме, биди бесен на мене, можеби и тоа го заслужувам , не заслужувам ни да ми простиш , само сакам да знаеш дека не те заборавив, иако не бев присутна толку време во твојот живот.
- Но зошто Јоана? После толку време доаѓаш овде и ми кажуваш за тебе и за Саша? Па што ми е гајле за вас? Сè што сакам да знам е каде беше ти тие шест месеци, не ми зборувај за Саша не ме интересира!!!

Не можам да ти кажам, еден ден можеби ќе слушнеш и ќе ме сфатиш зошто вака направив, но сега не е моментот. Стана од фотелјата и замина кон вратата со еден тажен поглед кон Јохан. Збогум Јохан. Ја отвори вратата и замина. Се слизнаа неколку солзи дали од тага, дали од среќа ете не изджувајќи си ја болката Јоана замина со солзи во очите не знаејќки ја цела вистина Јохан.

Се потпре тука на едно дрво, викајќи дека ѝ е многу жал што не можеше се да му изнакаже на Јохан, но подобро е вака кога тогаш ќе разбере зошто морав да се оддалечам од него. Фати такси и замина за назад. Таму ја чекаше Саша со многу добар појадок на масата во дворот. Јоана само силно го прегрна велејќи му едно благодарам за сè и дека никогаш, ама никогаш не сака да го изгуби повторно.

- Ќе пребордиме се и твојата операција знаеш?

Само силно ја прегрна и тој и седнаа да појадуваат двајцата во убавата градина на Јоана.

- И каде беше ?
- Кај Јохан.

Се сецна Саша во мисли и во зборови... Зошто?

- Му кажав за нас, време беше да знае сѐ еден ден не виде заедно и сакав од мене да слушне дека ти се вратив, толку.
- Во ред што си му раскажала, но зарем не му кажа за операцијата нели?
- Не, не, не, тоа не му кажав не сакав да знае каде сум била цело ова време.

Ја прегрна силно и продолжија да разговараат за сосема друга тема. Одвреме на време имал силни болки Саша во пределот на градите но тоа му поминуваше, криејќки се од Јоана да не ја забележи неговата болка. Не сакаше да ја растажува, но поминаа од операцијата само шест месеци, тие вообичаени болки биле нормални.

Една ноќ станал од креветот со силни болки, отиде во кујната да се напие вода да се свести, седна на фотелјата целиот ступкан со колената испуштајќи силни вресоци. Јоана се разбуди и отиде во дневнната. Го видела Саша како се тутка целиот. Отиде до него со едно повторно ли болките?

- Јоана те молам подај ми ги лековите од мојата фиока во спалната.

Јоана се стрча одма по нив. Му ги подаде лековите и му тури една студена вода во чашата.

- Се ќе биде во ред знаеш? Претрпе тешка операција, ќе помине со тек на време, сѐ уште раната сосема не оздравела Саша.

Целиот испиен во лицето , одвај стоеше на нозете, само ја прегрна Јоана и и рече не сакам да те изгубам никогаш, не на ваков начин, знаеш колку те љубам нели?

- Знам Саша и јас тебе.

Се вратија во креветот двајцата со некакви мисли дека еден ден ќе помине сѐ и дека сето ова ќе се заборави засекогаш. Ја прегрна силно Јоана до него и склопија очи до утре.

Наредниот ден бил мошне добар. Саша подобро се чувствуваше а Јоана беше среќна поради тоа. Но колку ќе трае ли среќата со него? Јоана се плашеше дека можеби еден ден ќе се разбуди сама во креветот без него. Што ако го изгубам?

Стравувајќки од таа мисла бегаше во својата соба и тивко само ќе испуштеше по некоја солза, потоа ќе се прибереше пред Саша со една убава насмевка. Но што се криеше под таа насмевка? Дали може една насмевка да ја скрие сета болка? Дали душата може да претрпе болка а срцето да остане рамнодушно?

Јоана стравуваше за здравјето на Саша, и правеше се што е во нејзина моќ да го заштити без тој да ја забележи. Сакаше да го направи среќен, посреќен од тогаш кога биле заедно. Не се делеше од него, ни пак тој од неа. Тие беа целосна потпора синоним на една вечна љубов.

Тука во нивната приказна не беше Јохан. Јохан си беше друга приказна, приказна за себе. Тој не беше како нив. Тој изгуби сè, тие не изгубија ништо.

Колку и да беа тие тешки времињата Саша и Јоана постојано некаде патуваа, му беше дозволено на Саша да се шета колку што може, за да може раната да заздрави што побргу. Во тие денови тие беа неразделни, додека пак Јохан седеше сам во својата дрвена колиба свирејќи на таа стара виолина која беше мелем за негова рана. Раната на керќа си беше една неизлечива болка која му го запечати засекогаш неговото срце. И ништо друго не му беше битно повеќе, бидејќи тој веќе живееше со тагата.

Лорен пак живееше далеку од него, со својот сопруг и своите две деца. Долго време не се беше вратила во родното место од тогаш кога на Јохан му кажа за неговиот иден сопруг. Не ја спомна ќерка ѝ. Не сакаше ништо да споменува што било останато во минатото, можеби имаше грижа на совест, но никогаш не му спомнала на Јохан дека му е жал што ја нема Надежда, како што тивко замина Надежда, така и таа замина од овој град и повеќе никогаш не се врати.

Јоана беше по совесна за разлика од Лорен. Таа барем беше неколку пати до гробот на Надежда заедно со Јохан, и покрај тие тешки мигови поминати на Јохан таа постојано беше поокрај него, не можеше да му ја одзеде болката, но можеше барем со зборови некако да го утеши и да му ја врати таа стара насмевка на неговто лице. Само ќе го прегрнеше и сè ќе се заборавеше, но само таа остануваше таму , тие двајца си отидоа. Но тоа беше Јоана, секогаш имаше големо срце за овие работи. Лорен не беше свесна што губеше затоа и си замина, а Јоана? Јоана свесно остануваше покрај неогвите рани и грешки, падови и успеси, гревови и најголемите лаги. И онаа сурова вистина.

Сè така брзо поминуваше и она што било и она што ќе помине само она што останува траги никогаш и не избледнува , само polека се тлее врз нас. Кога тогаш ќе изчезне велам, но некогаш и не е така лесно кога човек толку копнее да откопа малку подлабоко кога се работи за животот. Јохан беше таков, копајќи подлабоко се вовлече во најголемиот бунар. Бунарот на најголемата лага, лагата на животот кој си го нарекуваше некогаш Љубов.

Копнејќи по Јоана, Јохан се вовлече само во едната просторија од неговата куќа, копнејќи за малку надеж дека можеби наредното утро ќе тропне на врата и ќе му се врати, но месеци, месеци ја чекаше и од тоа не доби ништо. На врата постојано му доаѓаше Лорен неговата бивша жена со некои поплаки, понекогаш тие поплаки се претвараа во огромни кавги па после тоа Јохан ја треснуваше вратата ја земаше виолината и почнуваше да свири на старата виолина божем си ги лечеше раните со мелодиите.

Но времето поминуваше а навиките остануваа исти. Во тој период кога доаѓаше повторно зимата Јохан со едно смрзнато срце и со некои длабоки мисли одеше по патот по кој одамна го веќе поминал . Милион пати сам во себе ќе си речеше дека најголемата грешка што си ја направил во животот е што ја пушти Јоана да си отиде од него. Но времето не можеше да го врати ни пак таа, единствено што можеше да врати се сликите кои се биле поминале заедно со Јоана тоа време, друго сè беше веќе толку далеку толку недостижно толку заборавено толку далечно толку невидливо толку болно и ранливо за да постане некогаш реалност. Но си потонуваше дали со мисли, дали со зборови, дали со погледи - тој потонуваше не гледајќи дека Јоана и Саша веќе биле пред свршен чин.

Но најболната работа не беше неговата Јоана, најболната работа беше што Јохан повторно копнееше по љубов. Осаменоста излудува нели? Единствена надеж што му преостана на Јохан беше што постоеше едно мало место, мрачно, но за него потполна светлина, тоа место му преставуваше љубов, таму на тоа место секој ден и секоја вечер беше нејзината ќерка Надежда не физички повеќе, но во срцето постојано чукаше кај Јохан. Таму седеше со саати, плачејќи и бришејќи си ги гревовите, надевајќи се дека ќе извлече поука од животот што допрва му доаѓа. Непрестано молејќи се, тргнуваше од местото и одеше на таа зелена клупа да си ги среди мислите со надеж дека можеби баш овој ден ќе е денот на Јохан. Барем за кратко да заборави на Јоана и да заборави се што било во врска со неа за да му биде полесно на душата.

Веда беше постојано со него, не го испушташе од вид, па знаеа да седнат во дворот на Јохан и да позборуваат за работи кои ги правеле во детството, да му го одвлече вниманието на Јохан од тмурните мисли за Јоана.

Имаше вистински пријател покрај себе, другар кој во добро и во зло беше покрај него без разлика на времето. Јохан не можеше да остане рамнодушен на неговите солзи, па постојано му повторуваше дека мора да продолжи да живее без разлика колку тежи таа болка. А за душата и срцето никој и не зборуваше, секој во себе си носи своја тежина нели? Па ќе помине и таа тежина без разлика дали е намерна или добронамерна. Но целта не беше Јоана, целта беше болката на Јохан. Јохан мораше да помине преку сѐ за да се помири дека во животот негов никогаш повеќе нема да ја има насмевката на Надежда.

## ОДМАЗДА НАРЕЧЕНА ЉУБОВ

Животот брзо одеше, деновите непрекинато поминуваа, а во тие денови и сонцето и дождот и небото и ѕвездите се менувале пополека, не беа оние истите, знаеше оној силен ветер и грмотевиците да направат силна бура и во душата и со емоциите, стравот беше присутен кај тројцата. Колку ли еден грев може да се заборави без каење?

Тие двајца се заедно гледајќи си го жквотот од другата страна на виножитото, а пак Јохан, тој го гледаше својот живот од темните бои на болката. Две нерамнини во животот, и една исплепетеност која тие ја нарекуваа непобедлива љубов и војна со едно непобедливо срце. Но дали тоа срце ќе издржи олку голема расплепетост кога самата душа покојно се затвора под порите на градите? Себично и тивко само ги замолчуваа другите за да не се покоруваат пред нив, ни таа правда не беше вистинска ни пак таа реалност на нивните лица, сè беше

вештачко и изобличено, како две кукли во мал циркус наречен живот, но на нив двајца тоа му се допаѓаше тоа што во целиот тој свет тие беа двајца циркузанти кои одлично ја глумеа нивната љубов заборавајќи на сите минати рани кои се биле собрале во самата душа, а пак душа како душа сите знаеме дека тежи многу малку, 21 грам, ќе има ли место за повеќе?

Таа пукнатина меѓу нив ја градеа со нивната себична љубов, горлчива и сурова, нереална, вештачка и празна, неисполнета, недопирлива, неемотивна, без вистински внатрешен допир, само површински љубеа заборавајќки како изгледа вистинската љубов без копнеж и нежност и една вистинска прегратка. Зарем може некој да љуби само со зборови? Зарем може љубовта да ја замениш со пари? Зарем може љубовта да се замени за гневот? Каде ли се срцата во тој случај? Како неми испукале некаде во темнината , дождот ги веќе избришал од асфалтот, останаа само едни мали парчиња кои наликуваа на едни обични мали и ладни камења. Дали камењата имаат душа? Немаат нели? Го постелуваш срцето во еден здив само за малку љубов, а за возврат добиваш камен по срцето, себично нели? Оволкава љубов, за едно трошка внимание губиш сѐ и се претвараш во едно невино чудовиште кое штотуку излегло од неговиот сон.

А сонот е ништо повеќе освен еден обичен сон, кој никогаш, ама никогаш, не би можело да стане реалност , до некаде слично како љубовта, нели во љубовта некогаш и е прмногу да се даде втора шанса нели?

Во изборот на Саша и Јоана не остануваше ништо повеќе освен една голема одмазда кои тие ја нарекуваа љубов. А љубовта не наликуваше на гнев, освен на едно големо богатство. Но за нив таа себична љубов ја заменуваа со алчноста во нивните души, не земајќи предвид дека трошка љубов некогаш е доволна да го пополни срцето од празнини.

Но човек заборава и себеси кога љуби. Несвесно само продолжуваш да талкаш по оној пат кој ти го води своето срце. Така беше и со тројцата. Едниот трагаше по љубов, другиот по тоа скршено минато, а другиот по слава. И тука нема емоции. Тука преостанато нешто што му остануваше беше некогаш да таа љубов која била различна во нив да стане еднаш барем вистинска.

После операцијата на Саша, тој се чувствуваше мошне ослабнат и истоштен, Јоана постојано беше покрај него, како некоја порцеланска кукла која одамна завршила во прегратките на еден човек кој си ги заборавил спомените некаде во својата себична душа. Преправајќи се дека сѐ доаѓа толку бргу и толку лесно, дека сѐ е заборавено и оние лузни и оние спомени и она што сега е, продолжувајќи дека еден ден ќе ја однесе и Јоана на свршен чин и дека се ќе може после тоа да се заборави, дека љубовта и нема граници, таа те поттикнува да се бориш уште повеќе не предавајќи се така лесно, бидејќи таа се бори за да

опстане човек, не да живее со болката, дека таа е похрабра некогаш и од самиот човек, дека заборава на сè и се труди да таа врска опстане засекогаш.

Занесен со мислите ќе се насмевнеше и ќе продолжеше да сонува. Со истите зборови како некогаш. Таа е моја ќе си induced речеше дали од алчност дали од љубов дали од одмзада, едно се знаеше, Саша не смееше да загуби овој пат, беше цврсто решен дека Јоаана ќе биде засекогаш негова по секоја цена.

Иако живееа заедно, тие постојано се преправаа дека нивната љубов е вистинска, заборавајќи на минатото, и на неверството во минатото од Саша со нејзината најдобра пријателка, се занесуваа во нивната испреплетена љубов која некаде некогаш, беше толку вистинска, толку реална и страсна. Но дали Јоана се чувствуваше повторно сигурна покрај него после сè иако беше постојано покрај него?

На почетокот сè беше сјајно како во приказните. Еден со друг си даваа некаква потпора, божем си ја зацврстуваа врската со нивната така наречена доверба. Но доверба не се стекнува така лесно нели? Таа доверба веќе еднаш беше скршена. Само допирот, оној кој влегува под кожа, беше вистински. Друго сè беше вештачко, дури и нивната насмевка.

Јоана не беше истата девојка. Во неа се менуваше сè од ден за ден. Некогаш знаеше да му попушти на Саша за некои работи кога ќе ги кажеше тој во нервоза, но некогаш и со денови знаеше да преспие во дневната соба сама. Некогаш пак ќе се затвореа во нивната спална соба и со часови само ќе се прегрнуваа заборавајќи на нивната болка и минато. Јоана свесна дека никогаш нема да има свое дете со Саша со солзи се сеќаваше на тоа и само ќе му подречеше, свесен си дека нема да можам да ти подарам дете нели? Саша само ќе се насмевнеше и ќе ја прегрнеше силно велејќи ѝ, знам љубена, знам, не сум за тоа поради тебе, не сум од сожалување, јас тебе те сакам премногу за да да се откажам од тебе само поради тоа. Саша беше свесен дека никогаш нема да може да постане татко, но тој не се откажуваше од Јоана, тој беше свесен дека без разлика дека никогаш нема да бидат родители, нивната љубов ќе ги води низ животот и без тоа. Иако тој го посакуваше тоа, би било многу себично да го бара тоа од Јоана, гледајќи ја скршена кога ќе помислеше на таа работа. Затоа и не зборуваа многу на таа тема, не сакаше Саша да и ги отвара старите работи на Јоана во врска со тоа. Во тој поглед, беше многу смирен, не сакаше да ја воземирува со помислата дека никогаш мирисот на своето бебе нема да го чувствува.

А пак Јохан, беше тотално спротивен од нив двајца. Беше повлечен во се, беше занесен по виолината, неговата најголема љубов после Надежда, Ќе се занесеше во музиката и тивко само ќе си пуштеше по некоја солза, дали од гнев, дали од љубов, дали од престарата болка што веќе тлеела со години во негоата душа, дали од

себичноста во луѓето. Некаде го правеше нервозен. Осаемноста си го правеше своето. Но беше свесен дека животот му поминува толку брзо, а во него нема некоја нежна половина да му ја згрее неговата колиба. Од како си замина Јоана, постана таму толку тивко и мрачно. Нема светилна.

Таа замина и Јохан остана повторно сам. После се што му се имало случено во неговиот живот единствена причина што сѐ уште постои беше – музиката. Знаеше од време на време да отиде во хуманитарната работилица, да се дружи и да им отствири нешто на тие осамени дечиња кои патат за љубов и внимание. Ќе се занесеше со нив, и времето бргу му поминуваше, барем не беше сам тие часови му го грееа срцето тие деца.

Од тој ден Јоана повторно не беше ја видел, беше скаменет од постапката кон Јоана во врска со Саша, не очекуваше дека може да ѝ даде втора шанса после приказната чуена од неа. Не веруваше, но ги виде заедно, повторно, разочаран од глетката и пуштајќи неколку солзи си вети дека повеќе никогаш нема да ѝ се доближи и да ја бара Јоана. И така беше. Со тешко срце ја прифати таа одлука но секогаш се присетуваше на неа. Секој ден станувaше со мислите кон Јоана дека можеби еден ден повторно ќе ја сретне.

Поминале веќе шест месеци од како се немаа сретнато Јохан и Јоана. Сѐ станувaше ладно и заборавено и оние спомени полека се веќе бришеле од таа колиба. Не можеше со ништо друго да ги пополни Јохан освн со нејзиниот мирис. Но таа повеќе ја нема. Нема никогаш повеќе да се врати. Таа му припаѓа сега на Саша. Сега тој ги брише нејзините солзи, ги бакнува нејзините усни, спие во нејзината прегратка. А јас каде сум во таа приказна? Јас бев само марионета во нејзиниот живот ништо повеќе...

Иако копнееше да ја сретне, нивните патишта се сега различни. Не припаѓаат целосно, не се повеќе цел во која можеш да се потпреш и без никаков изговор да се прегрнеш. Сега нивните патишта се едно огромно сено со преголеми трња од кој нема излез. Како што се рекло, од илјада рози, ти секогаш ќе се боцнеш прво на трн.

Така беше и со Јохан. Тој одамна се имаше боцнато на трњата што му го приредиле неговиот живот, полека ги туркаше од себе трњата, но на крајот од денот, повторно се вракаше назад во минаотото и оние спомени поминати заедно со Јоана. Сакаше да заборави на сѐ, но тоа тешко му одеше, во нејзината душа гледаше светлина. Во нејзиното срце бараше љубов, во нејзината прегратка бараше мир.  Но секогаш кога мислеше на тоа се присетуваше на Саша. Сега сето она што беше негово му припажаше на Саша. Сега тој беше нејзината замена. Иако ја немаше целосно, на Јоан доволно му беше нејзината физичка физиономија за да секое утро кога ќе стане пред неговите очи да ја гледа неа.

А гледаше само празнина, една тивка и мрачна празнина. Таа празнина за да не биде оволку тиввка, ја попополнуваше со неговата скршена виолина со тажни погледи кон минатото и ников знак за светла иднина.

## ЗАМИНУВАЊЕ

Едно утро Саша стана со силни болки во пределот на стомакот кај операцијата. Ја пробуди Јоана и тргнаа на кај болницата. Саша по пат не можеше да ги издржи болките, ја погледна Јоана со едно – те сакам што се онесвети. Јоана само притисна силно на гасот за да стигнат што побрзо во болницата. На смена беше нивниот доктор Хусеин кој му ја извршил интервенцијата.
Го легнаа на креветот и докторот го прегледа. Можно е внатрешно крваење, итно треба друга операција подгответе ја операционата сала извика доктор Хусеин. Го зедоа во салата, Јоана цела пребледена не знаеше што се случува, последниот пат на прегледот беше сѐ во ред, уплашена само лево десно го шеташе ходникот, никако да се смири.

Операцијата траеше три часа. Јоана во меѓувреме отиде да земе надвор малку воздух Седна на една клупа и почна да се моли. Не сакаше да го изгуби на ваков начин Саша. Силно плачеше молејќи се за него....Неколку метри подолу ете го и Јохан. Дошол да ги земе резултатите на Веда неговиот најверен пријател, одејќи по патот, на крајот од левата страна ја здогледал Јоана како силно плаче. Се стрча но повторно застана. Сакаше да ѝ се приближи но не знаеше дали тоа ќе биде во ред, но тоа беше посилно од него. Само ја тапна по раме на Јоана.

- Јоана, здраво, добро ли си?

Јоана го погледна Јохан , стана и само силно му се фрли во прегратките да се смири. Саша.. Го оперираат, имал внатрешно крварење во пределот на стомакот. Таму еднаш имаше направено операција, но сега му се влоши ситуацијата, не знам што ќе правам....

- Добро смири се, се ќе биде во ред , ќе ја помине Саша операцијата....Извика Јохан стискајќи ја во прегратките.
- Но што ако го изгубам Јохан?
- Не нема да го изгубиш, ќе помине операцијата успешно немој да мислиш на најлошото. Ајде да влеземе внатре ќе се напиеме едно кафе ѝ рече Јохан на Јоана.

Влегоа внатре во кафетеријата седнаа на столиците, Јоана не можеше сеуште да се соземе додека пак Јохан само ја подгледнуваше и ја тапкаше со неговата рака на нејзината.

- Смири се Јоана, нема потреба од толкава паника, Саша е храбар човек, ќе издржи.
- Но не е така Јохан, се плашам многу да не го изгубам на ваков суров начин. Животот не би бил фер ако ми го одземе тоа.
- Но нема да ти го одземе Јоана. Ќе биде повторно со тебе, те молам смири се. Ајде напи се кафе малку да се освежиш целата си бледа, ќе ти донесам и вода.
- Ти благодарам Јохан.

Јохан беше среќен што повторно ја виде Јоана, но истовремено и беше тажен што беше во таква ситуација Јоана. Сакаше да ѝ помогне но не знаеше како. Се работеше за човечки живот, кој не сака да помогне кога станува збор за тоа? И тоа животот на Саша.

Изминаа само два сати од операцијата, сеуште беа во неизвесност, дали ќе преживее беше прашањето?

Јоана и покрај сите нивни недоразбирња минатите месеци, сè уште копнееше да ги поправи работите и да почне од почеток со Саша. Сакаше да му се извини за нејзините понекогаш сурови работи кои ѝ излетале од нејзината уста. Но времето не може да се врати нели?

На некој начин го сакаше толку многу, но на друг начин, и беше само потребен да не биде осамена во таа куќа. Еден ден го гледаше како љубов, а друг ден го гледаше како само обичен предмет во нејзиниот живот.

Но во овој момент во таа безизлезна ситуација сè што сакаше Јоана е повторно да застане на свои нозе Саша. Ѝ беше потребен, сега, баш сега кога тмурното небо и било врз главата и кога повторно си дадоа шанса, да оваа шанса не биде загубата на Саша, туку нов почеток без минато.

Јохан беше присебен, поради Јоана, не сакаше да ја плаши дека можеби нешто ќе тргне надолу, затоа и ја бодреше во тие тешки денови, беше покрај неа тие два саати додека Саша беше легнат на креветот за да го оперираат.  Сè ќе биде добро Јоана, тивко и рече на Јохан.

- Но се плашам Јохан, што ако тргне нешто наопаку? Што ако неговото срце престане да чука? Тивко со солзи рече Јоана.
- Нема Јоана, тој е силен човек, ќе издржи, ако не поради тебе ќе издржи. За вашата љубов.
- Така нека биде Јохан, така нека биде, се молам само се да биде во ред, сакам да го видам здрав и жив покрај мене повторно, не би издржила уште една загуба во мојот живот.

Нетрпеливо очекуваа вести од докторот за Саша. Помина и третиот час. Јоана стана од кафетеријата и се упати кон оперционалата сала да види што се случува. Беше тишина, една мрачна тишина по ходниците. Само таа се движеше брзо да слушне добра вест.

Излезе докторот со наведната глава и солзи во очите. Жал ми е Јоана, не успеавме да го спасиме, беше тешка операција, внатрешното крварење никако не запираше .... Жал ми е ....

- Не, не , не , вие ја убивте мојата љубов, вие сте виновни за неговата смрт! Сакам да го видам пуштете ме!!!
- Но Јоана, направвме се што можевме, неговото срце во последниот момент престана да чука.
- Не не не вие ме лажете мене, оставте ме да го видам Саша , оставете ме сама! Викаше со сиот глас Јоана.

Влезе со трчање во операционата сала, сѐ што виде беше прекривката бела врз него и неколку апарати до неа. Не, не е возможно, Саша е жив. Се доближи до неговото тело фрлајќи му се да му се врати. Те молам отвори ги очите Саша, тука сум јас, те молам немој вака да заминеш, те молам не оставај ме не би можела да издржам пак ако не си ти покрај мене Саша...

Силно го гушкаше заборавајќи дека тоа беше едно сурово збогум засекогаш. Дека повеќе нема да го има, дека мора да продолжи Јоана сама во животот, без него, во нејзина близина.

Не, ова е сон, Саша ќе ми се врати.... Не беше при свест што се случува таму. Плачејќи врз него, молејќи да се врати, да му прости, да ја љуби, да ја бакнува и прегрнува, заборавајќи на се...Барем за крај да си го пружи тоа задоволство...

Не можеше никако да се оддели од него, влезе докторот да ја тргне од него, но врескаше на сиот глас, ја грабнаа двајца доктори да ја однесат во некоја од собите и да и дадат инијекција да се смири додека Саша не го префрлат на местото каде што сега припаѓа.

Јохан сѐ уште не знаеше за загубата на Јоана. Се качи на вториот кат да ја побара Јоана.

Ги праша докторите каде е, го однесоа во собата на Јоана, а таа само немо гледаше во ѕидот без глас, само солзите се гледаа на нејзиното лице. Јохан сфати што се случува, па седна до неа на столот држејќи ја силно за раката.

- Јоана, жал ми е ... Не очекував дека може да подлегне на повредите. Се извинувам што те охрабрив дека се ќе биде во ред.... Можам ли некако да помогнам?

Јоана ни слушаше ни зборуваше, ни гледаше... Беше една скаменета силуета која штотуку излегла од неверната приказна на едно мало дете. Само склопи очи и потона во сонот Мислејќи на Саша, на неговото одсуство во нејзиниот живот. Мислејќи на него, со едно скаменто срце, без зборови, само таа изгубена во еден немирен сон, наречен реалност. Сега таква е реалноста, Јоана ќе мора да продолжи да живее без Саша, колку тоа да изгледа тешко, таа мораше да собере храборст повторно да застане на свои нозе без неговата присутност.

Јохан не се помрдна тој ден од собата каде што лежеше Јоана, ја чекаше да ги отвори очите, па да се приземе малку од таа тешка

ситуација, не верувајќи ни тој дека можеби ќе ѝ биде подобро после сѐ на Јоана.

Ја погледнуваше Јохан со еден тажен поглед, сакаше да ѝ помогне од оваа ситуација но беше попусто, таа беше скршена од загубата на Саша, со што тој не очекуваше насмевка на лицето на Јоана, тој очекуваше од неа да ги обвини докоторите за немилиот настан. Се прашуваше, што кога ќе се разбуди и биде свесна, како ли ќе ја задржам а да не ја плати својата одмзада кон докторот ?

Се плашеше од нејзината реакција кога ќе се разбуди. Беше свесен дека нема да остане рамнодушна на тоа и дека ќе бара правда и причина зошто дојде до тоа . Зошто ли дозволиле да замине така наеднаш , зошто ли барем малку не се потрудиле да направат повеќе туку така само се откажале од него? После некое време, Јоана пополека ги отвараше очите гледајќи во празни ѕидови околу неа, тивко и ладно место.

- Каде ли сум ?

Јохан само ја подаде раката кон Јоана.

- Јоана, во болница си, не ти беше добро па те донесоа тука.
- Саша? Каде е Саша? Зошто си ти тука? Каде е тој, донеси ми го.
- Јоана.... Саша повеќе го нема. Затоа и сме овде. Ти се слоши од како дозна дека Саша умре.
- Не , не е возможно тоа, тоа е само сон нели ? За се се виновни докторите, пушти ме да си одам од овде, пушти ме. Викаше на глас Јоана.

Дојде докторот Хусеин, да ѝ објасни што поточно се случило таму.

- Јоана душо, имавме тешка операција, се надевавме до крај, но Саша подлегна на повредата. Престана да се бори, неговото срце наеднаш престана да чука, имаше проблем со долниот дел во стомакот каде што имаше правено операција, не беше добро зашиен со што раната се отвори , направивме сѐ што можевме, жал ми е.
- Вие сте виновни што Саша повеќе го нема! Ве мразам . Стана од креветот ја исклучи инфузијата и излезе од собата .

Јохан се стрча по скалите за да ја дофати Јоана, но таа побегна од сите , сакаше да биде сама не верувајќи што и следува сега после загубата на Саша. Стигна во нејзината куќа, отиде право во нивната спална, сѐ уште стоеше неговиот мирис, неговите алишта, неговите парфеми, само чекорите повеќе ги немаше. Беше толку празно.

Не можеше да ги скрие Јоана емоциите. Ја гушна перницата на Саша и тивко плачеше. Се што сакаше во моментот е тој да биде покрај неа. Не му реков ни прости ми ни те сакам за крај, колку ли сум себична јас.... Те молам прости ми Саша. Свесен си дека те сакав нели? И тоа со сето мое срце .

Го отвори плакарот каде што имаше една дрвена кутија. Во неа ги имаше сите слики , спомени од неа и Саша. Пополека ја отвори кутијата на креветот. Од неа го извади она златно ланче изграфирано со

нивните букви, го стави на својот врат повторно. Неколку стари слики од факултет, неколку сегашни , стари жолти писма и едно скриено непрочитано писмо што Саша ѝ го напишал на Јоана. Саша додека бил жив ѝ напишал писмо на Јоана и го ставил во таа дрвена кутија за кога ќе го нема да зема да го прочита.

Го отвори писмото и во него пишуваше- „Кога мене ќе ме нема“

*„Јоана, знам дека некогаш ќе дојде ден кога нашите патишта толку многу ќе се разделат, но да знаеш дека на тој пат јас ќе те носам со себе, таму некаде кај срцето, да ми ги пополниш празнините од темнината.*

*Тој ден баш кога ќе ме нема сакам да се смееш бидејќи јас бев дел од твојот живот, без разлика колку може еден живот да боли. Знаеш дека не можеме секогаш да ги лечиме нашите рани, па оставаме времето да ни ги излече дали побрзо или побавно еден ден ќе дојде и тоа заздравено срце повторно.*

*Ти го пишувам ова  бидејќи те љубам многу, сакам да го знаеш тоа, ти секогаш беше мојата принцеза во релноста во мојот не совршен свет. Направи овој мој мал несовршен свет да стане совршен со твоето постоење. И никогаш ти се немав заблагодарено што постоиш во мојот живот, што го правиш толку убав и посебен.*

*Да не беше ти, јас одамна ќе тргнев по други патишта. Нели во животот се доаѓа, најмногу што ја издржуваме е болката. Таа некако ме подсетуваше дека треба да се борам за тебе. Сакам да ми простиш за сите мои сторени гревови кон тебе, бев неправеден знаеш? Ти го скршив срцето.*

*За тоа нема простување. Но се надевам дека кога мене ќе ме нема ќе ми простиш за се. Барем така ќе знам дека заминав со прошка од тебе.*

*Секогаш ќе ми недостасуваш. Секогаш ќе ми си потреба и не се плашам да кажам дека те сакам како никоја друга. Секогаш ќе ми е потребен дел од тебе кај мене во душата. Тоа ќе ме смирува. Тоа и секогаш ме правеше силен човек.*

*Кога мене ќе ме нема, сакам да продолжиш со животот таму каде што застана. Не сакам да тагуваш, барем за нашата љубов направи го тоа. Ќе те чувствувам и гледам доколку некогаш видам солзи на твоето лице.*

*Сакам да си среќна што секогаш беше дел од моето срце.*

*Не заборавај и ангелите имаат крилја секогаш и знаат каде им е домот. А домот секогаш ми припаѓал кај тебе...*

*Те сакам најмила,*
*Твој Саша.“*

Го стутка до срцето Јоана и пушти неколку солзи , благодарност што ете дел од него сеуште е жив. Тоа писмо, кое и дава сила да продолжи напред со нејзиниот живот. Еден ден ќе мора, за него, за неа, за нивната љубов. Да престане да се повредува и да продолжи

напред со кренатa глава баш онака како што би сакал и Саша да ја погледне.
Ти простувам за се Саша, најискрено , ти простувам, не си виновен ти што си сега толку далеку, виновна сум јас што те пуштив да заминеш. Легна на креветот со писмото на градите и склопи очи за момент да заборави на сè.

Другиот ден беше погребот на Саша. Се облече во црното костумче Јоана и излезе од куќата. Се упати кон гробиштата сама во рака со едни прекрасни црвени цвеќиња. Како помен на љубов, разбирање и почит кон него. Таму беа присутни мал број на луѓе, сите се поздравуваа со него за последен пат, а Јоана залепена до гробот само гледаше во тој ладен камен, свесна дека повеќе физички не ќе може да го допре Саша.

Никако не можеше да се збогува со него повторувајќи си ги само зборовите, ти простувм за сè љубен мој, зошто ме напушти толку рано а колку убави соништа имавме? Зошто ме натера да се мразам себеси што те изгубив оволку рано? Низ солзи си се навредуваше божем ќе си ја намали болката и ќе најде решение за простување.

Од како заминаа сите,таа клекна на колена близу гробот, со рацете кон плочата барајќи и таа прошка за сè од Саша. ..Знам, прерано те изгубив и се каам за тоа што не можев доволно д те заштитам, верувај дека би се откажала сега од се само да те имам близу до мене, сè би променила и би почнала нова приказна заедно со тебе, но знаеш дека не можам да го направам сега тоа нели? Премногу барам така?

Но сакам да си сега до мене, да ме држеш за рака, за да го надминеме она најтешкото а тоа е болката. Свесна сум дек зборувам на празно, дека овие зборови се сега толку многу неважни , бидејќи не ме слушаш повеќе.Но знам дека ме гледаш. Ме чувствуваш. Тука сум до тебе. Не си физички но со телото и душата си тука.

Сè што барам е да ми простиш што бев толку многу ладна овој период кон тебе. Оние караници знаеш, сите ги заборавив овој момент кога тебе те нема. Сега единствено нешто што сакам од тебе е да ми се вратиш повторно. Но тоа повторно знам дека ќе остане само како еден обичен збор, никогаш нема да стане реалност за жал, сега се претвори во еден прекрасен ангел, кој секогаш како што рече ти ќе знае каде припаѓа и во кој дом неговите крилја ќе го донесат, а тоа секогаш ќе биде нашиот дом љубен.

Бескрајно те сакам. Ќе доаѓам кај тебе, онолку колку што можам, кога болката во душата веќе не може да издржe и ќе те бара тебе, ќе доаѓам вака со букет црвени цвеќиња, баш како што беше тоа изразот на нашата вечна љубов. Збогум најмил, збогум љубов моја засекогаш.

Стана со скршено срце , тивко плачејќи и бришејќи си ги своите солзи над неговото сурово место. Со тешки чекори го напушташе местото , заборавајќи дека таму тој остана сам, а неговиот мирис во

нејзината куќа , ќе остане вечен патоказ на една незаборавена приказна која беше дел од нивните животи.

Погледот постојано погледнуваше кон него, неверувајќи каде го остава, на тоа ладно тмурно и неоствариво место, под тој камен, без светлина ни парче откината љубов, нејзините очи не биле толку посветли и потажни од сега. Со едно големо неверство замина, надевајќи се дека Саша ќе може да ѝ прости што никогаш немала можност додека биле заедно да му ја докаже нејзината љубов онака како што тој заслужуваше да биде љубен.

Стигна во нејзината куќа, седна во дворот онаму каде што секое утро пиеле свое утирнско акфе. Се потсетуваше на заедничките спомени. Сонуваа многу, тие сонови сакаа еден ден да станат реалност. До некаде им се исполнуваа, но имаше сѐ уште работи за кои биле решени толку многу да ги исполнат. Не успеав да те усреќам доволно знаеш? Прошепоти Јоана .

Влезе внатре, да ги собере останатите работи на Саша во еден стар и искинат куфер. Пополека само бдееше врз нив, со едно тешко срце едно по едно ги ставаше внтре, се опростуваше од најголемата сурова слика во нејзиниот живот. Го затвори куферот и го остави на подот. Отиде во кујната да се освести со едно кафе. Повторно замина во дворот, онаму каде што поголем дел од денот поминувале заедно.

Што ќе правам сега без тебе Саша? Каде да одам? Останав повторно сама. Не ми остана ни парче љубов повеќе во мојата душа за да може да ме смири. А пак срцето, одамна го изгубив простувајќи ти за сѐ.

Но остана нешто најдрагоцено во мојот живот . Тоа беше твојата искрена љубов кон мене. Беше толку искрен што дури мојата љубов изгледаше вештачка спрема твојата. Со секој кажан збор како да се осветлуваше повторно мојата душа. Ми даваше надеж дека сѐ уште постојам. А постоев само покрај тебе. Ти ми даваше сила да пребродам сѐ што остануваше неисполнето во нашиот живот. Ми ги пополнуваше празнините, надевајќи се и двајцата дека утрешниот ден можеби ќе биде баш тој кој ќе ни ги осветли патиштата за подобар живот. Толку многу копнеам да бидеш сега покрај мене. Сѐ би направила за да те вратам. Ниедна грешка повеќе нема да направам како порано, ќе поправам сѐ само да сме среќни јас и ти.

Но свесна сум дека барам многу нели? И додека беше жив не знаев доволно да те ценам ни да ја ценам твојата љубов. Што барам сега? Премалку е ова знаеш? Можев уште повеќе да те направам среќен, а јас сурово само гледав да те прегазам, да ти ја прегазам таа невина душа.

Морам да заминам од овде знаеш? За да не боли толку многу? Пополека секоја рана одново и одново се отвара кај мене, не можам да издржам а да ја преболам, преголема е не ја бери повеќе во срцево. Морам да заминам за да заборавам. Се надевам дека ќе ми простиш за

таа одлука. Овде имам премногу твои спомени за да можам повторно да продолжам да живеам без да се сеќавам на нив.

Најдобриот начин е да се оддалечам од ова место. Но со нив ќе си ги понесам и сите наши убави спомени . Тие ќе бидат вечни во моето срце.

Јоана пополека ги спакуваше нејзините и работите на Саша, за да другиот ден замине повторно во Њујорк.

Таму сакаше да почне сосема нов живот. Без постоењето на Саша, без пријателството со Јохан, без болките што ѝ се приредлиле во нејзиниот живот. Сакаше нов живот, сама, со неколку спомени од местото каде што живеела заедно со Саша. Ништо повеќе ништо помалку. Само тоа. Животот ѝ нуди прилика, таа сакаше да ја зграбчи таа прилика, за да може да заборави на сѐ, морате да го направи првиот чекор, а тоа беше да замине веднаш од местото каде за прв пат научила да љуби искрено надевајќи се дека далечина ќе ѝ понуди помирен живот.

Јохан, неверно само зјапаше кон прозорецот, барајќи излез за да ѝ помогне на Јоана во овие тешки мигови.  Сакаше да и помогне за да оваа рана ја намали барем за миг.  Сакаше да и се јави за да ја слушне дали е добра, сама без никого. Да не ѝ треба нешто. Но многу работи го кочеа на Јохан. Прво, тој колку и да ѝ помогне таа единствено што гледаше во тој миг, ќе беше загубата на Саша, нема да ѝ биде потребна љубовта на Јохан. Но нешто му велеше дека треба да ја слушне баш во овој момент. Го зеде телефонот и заѕвони.

- Здраво Јоана. Како си ?
- Како да бидам Јохан? Си го составувам моето скршено срце.
- Како можам да помогнам, сакаш ли да дојдам?
- Не , благодарам сакам да бидам сама, не ми се зборува со никого.
- Ако имаш потреба од нешто да знаеш јас сум тука во ред Јоана?
- Знам, ти благодарам.
- Биди силна. Пријатно.

Го спушти телефонот, во него имаше некој немир. Зошто ли ја остава сама баш во овие моменти? Сакаше да биде покрај неа. Без разлика колку боли таа загуба, како пријател сакаше да и помогне да пребroди барем и со разговор. Но Јоана беше тврдоглава како и секогаш, се што правеше сакаше да го направи сама, без ничија помош. Да си ги реши проблемите на тивко место без подршка од друг.

Јохан, ја зема својата виолина ја стави на рамо и почна да ја свири онаа мелодија која беше посветена на Јоана. Тивко само ќе пуштеше неколку солзи. Можеби дека неа ја нема, можеби дека остана сам, нешто беше штом во неговата душа чувствуваше немир. Ги пополнуваше празнините во неговата душа со таа мелодија. Заборавајќи за миг на сѐ, на она сивило што го нуди животот. На онаа сурова реалност, дека човек може за еден ден да го нема во животот,

колку само кратко трае некогаш животот на луѓето, за миг ги снемува од светот.

Се потсети на Надежда, неговата ќерка. И таа исто така, замина на другиот свет оставајќи зад себе преголема болка и очај. И таа само немо замина од животот на Јохан. И тој изгуби значајна личност и Јоана исто така.

Двајцата почувствуваа на своја кожа како е да останеш без својата сакана личност. Колку и да ѝ зборуваше Јохан на Јоана залудно ќе беше, бидејќи ни тој не може да заборави колку само до ден денес тагува за Надежда како таа по Саша. Таа болка никогаш не ќе можат да ја тргнат од нивните срца. Бидејќи тие некогаш постоеле само поради нив. Живееле заради нив. Тие биле нивната радост. Нивната љубов. Нивното постоење. А сега со што може една болка да се замени?

Дали доволна е љубовта кога загубата е преголема за раните и душата? Дали нејзиното постоење е доволно силно да ги урне планините наречени по болката која некаде и си го заборавиле неговото постоење и нивното име? Дали е сепак доволна љубовта кога повеќе ги нема? Што после тоа? Ќе бидат доволни ли зборовите, оние заборавените, оние кои никогаш не се кажале а сепак сеуште постојат во срцата? Што ако еден ден го изгубат своето значење и постанат само зборови  кажани во бес? Но дали доволна е љубовта да ги избрише солзите? Има милион прашања а останува само едно – дали е доволна љубовта кога душата е празна а срцето не знае повеќе како да прости за нејзиното постоење?

Јохан на некој беше вљубен во Јоана, но на поинаков начин, онкаа како што никогаш и не ја сакал Лорен неговата бивша жена. Но тоа го криеше од сите, само Веда, можеше да ја забележи таа промена кога ќе се споменеше Јоана, неговите очи блескаа од среќа, неговиот израз на лицето беше поинаков, со поинакво значење, нешто толку многу го радуваше во врска со неа. Но можеше само да сонува за да биде со неа. После загубата на Саша единствено што му преостануваше беше пријателската рака на Јохан кон Јоана. Ништо повеќе.  И онака сè ќе беше напразно доколку еден ден и се додворуваше на Јоана после сè. Не беше таков, за да уште еднаш и го скрше срцето. Нема да издржи да ја гледа скршена. Не беше таков, едноставно не ги покажуваше своите емоции кон неа, цврсто беше решен дека никогаш нема да го изгуби својот ум и да ја повреди Јоана. Доколку таа не е спремна за нова љубов, Јохан ќе стои настрана без барајќи дозвола да пристапи кон нејзиното срце.

Беше свесен дека се што ѝ е потребно сега на Јоана е мир и спокојство. Ни на крај памет не му текнуваше да ѝ се доближи и да ѝ нуди љубов кога таа самата беше во преголема болка. Иако беше заљубен во неа и љубовта си има свои граници и она претераното е премногу и она ситното  е некогаш малку. Тој баш беше во средина. И не очекуваше ништо. Тој беше свесен дека Јоана го гледа само како пријател и ништо повеќе, дека нејзиното срце од секогаш припаѓало на

Саша. Иако го знаеше тоа тој не се откажуваше од неа, со надеж дека можеби еден ден ќе биде негова.

Веќе и изминуваше неделата, а Јохан сè уште ништо не знаеше во врка со Јоана. Неколку пати ќе ѝ заѕвонеше, но телефонот беше недостапен.

Едно утро стана, си направи кафе, се облече и замина во селото на Јоана. Кога стигна таму немаше никој во дворот. Беше некако напуштено и несредено, неколку чаши на масата и едно виски до пола испиено оставено на масата. Се приближи кон вратата да заѕвони.

Ѕвона неколку пати. Вратата беше полуотворена. Ја турна и влезе внатре. Викна Јоана неколку пати но внатре немаше никој. Погледна низ собите, но сè беше празно, останат беше само мебелот, куферите од Јоана и сè останато беше кренато. Јоана не беше тука. Каде ли отиде, се прашуваше Јохан. Позади него неколку чекори се слушаа. Тоа беше нејзината газдарица која дошла да залепи оглас за продажба на куќата. Јохан се сврте.

- Извинете, дали можеби ја знаете Јоана?
- Секако таа живееше до пред некое време овде, но се спакува и замина, не ми кажа каде ќе оди само ми остави клуч и едно писмо за Јохан, вие сте тој?
- Да јас сум....
- Повелете. Пријатно.

Ги залепи огласите и замина . Јохан излезе во дворот и седна на еден од тие дрвени столови. Пополека со страв го отвараше писмото, мислејќки на еден збор, дека можеби ќе го прочита она – збогум засекогаш.

*,,Здраво Јохан,*

*Долго време се мислев што да ти напишам. Не бев решена што поточно сакам да пишува овде. Знам ќе помислиш дека сурово сум заминала од тебе, без зборови, без прегратки, без погледи, но вака ќе биде подобро за сите. Преку ова писмо ти се збогувам и на некој начин сакам да ти простам за сè.*

*Се надевам дека некаде длабоко во твоето срце ќе ја прифатиш и мојата прошка што вака зааминав од тебе. Но по смртта на Саша, не ми преостана ништо друго освен да се преселам повторно во Њујорк. Сакав да оставам сè од таму што некогаш ми припаѓало, да го живеам сега овде, без никаков болен спомен што ме пригушува во градите.*

*Неподнослива е болката нели? Знаеш и ти. И ти ја изгуби Надежда и јас Саша. Две највредни луѓе во нашиот живот не се повеќе тука, многу добро ме разбираш како ми е. Се надевам дека не ми се лутиш што на ваков начин ти ја пишувам оваа приказна но верувај немав друг излез. Не можев никого да погледнам ни да се соочам со нив в лице. Затоа се спакував и заминав далеку од сите. Таму сè ме подсетуваше на Саша. Таму секогаш ќе копнеев по него и неговата љубов.*

*Вака овде ќе бидам по спокојна. Сакам и ти да си спокоен и да ги прифатиш моите сторени грешки. Те молам прости ми, не знаеш колку*

*ми недостасуваш, посебно оној дел кога ќе ја ставиш на рамо својата виолина и ќе почнеш да свириш небаре водиш љубов со неа. Не сакам никогаш да престанеш да свириш, тоа е твојата најголема љубов после загубата на Надежда. Сакам да си веруваш во себе бидејќи тоа и го заслужуваш. Тоа ќе ми недосстасува, ќе ми недостасуваш и ти и домот и пријателството и советите и сè она што некогаш си ми го подарил на толку убав начин.  Се извинувам ако не знаев да те ценам доволно. Се надевам дека ти ме цениш многу повеќе одколку што можев јас тоа тебе да ти го пружам. Без разлика колку сме далеку сакам да знаеш дека, секогаш ќе имаш посебно место кај мене во срцето, бидејќки вредиш како вистински пријател, некој кој постојано ќе биде покрај тебе без разлика колкава ли војна доаѓа.*
*Те сакам,*
*Јоана.“*

Го стутка писмото во градите и почна да лие солзи. Зошто? Зарем толку многу ќе те повредев што замина и од мене Јоана? Зарем не заслужував да ми дадеш втора шанса?  Зарем мислиш дека далечината ќе направи сè и ќе ти ги реши сите проблеми? И јас ја изгубив Надежда, па останав сè уште во мојот дом не побегнав заедно со болката, а верувај можев да отидам далеку и никогаш повеќе да не се вратам но останав да се соочам со моите рани и еве ме се трудам некако да постојам сè уште не гледајќки го назад минатото, а минатото секогаш ќе боли знаеш ли Јоана?

И што ако ти простам? Ќе ти биде подобро и ќе заборавиш на сè ако ти простам? Што ќе решиш со тоа? Зарем животот се состои само од простување?  Има толку многу работи освен простувањето Јоана.  А тоа е честа, храброста, љубовта, безусловната љубов, среќата, сигурноста. Ти не знаеш да простуваш Јоана. Лесно е да го кажеш тоа само со зборови. Речи го од срце. Од душа. Низ солзи.

Колку пати сум простувал и на оние луѓе кои не вределе ни пет пари но тоа го правев секогаш од срце. Не знам да лажам. Би било сурово доколку сите зборови кои ќе ги кажам се лажни, не ме учеле така, да бидеш искрен човек на денешно време е богатство.

Ти не знаеш да си простиш себеси, затоа побегна, за да се пронајдеш себе. За да научиш таму да простуваш. И знам никогаш повеќе нема да се вратиш додека не научиш колкава е вредноста на искреноста, простувањето и љубовта.

Изговор ти е Саша. Сакаш да станеш подобра личност да се запознаеш себеси и колку вредиш. А тоа никогаш нема да го научиш ако не си веруваш себеси. Искреноста ја стекнав од моите покојни родители, тие ме научија да бидам искрен со луѓето, да простувам, да љубам, да бидам храбар. Сè што еден живот може да донесе. Ме научија и да се борам со болката. Таа најповеќе доаѓа и останува во душата. Како да ја тргнам, како да ја спречам да не живее во мене.

Но ти не ја научи. Ти живееш со неа постојано. Како најверен пријател ја носиш со себе секаде, така никогаш нема да се откажеш од

неа, ќе заборавиш да љубиш и сѐ што ќе ти остане е болката која постојано ќе те влече во бездната. Не знаеш да ја ставиш на своето бреме, да ја отргниш бидејќи не си таква. Не научи што носи животот. Колку ли посурови работи доаѓаат освен смртта. Јас научив како е да останеш без ништо. Онака сам, без никакво рамо до себе. Да можеш да се потприш и да се исплачеш. Да ти ја знае тагата, да се соочи со тебе, да ти даде по некој совет, да го пиеш првото утринско кафе заедно со него, да се смееш, да се радуваш, да си безгрижен, љубен, среќен, исполнет. Сето тоа јас го немав Јоана.

А ти и покрај сѐ што имаше и сѐ што ти припаѓаше не знаеше да го цениш тоа. Сега во овој случај кој е суров кон животот? Немо замина верувајќи си дека можеби тоа ќе те промени. Но тој излез секогаш е погрешен. Со тоа бегање не решаваш ништо освен што си нанесуваш уште поголема болка. Илјада пати имав шанса да заминам од тука, но останав бидејќи тука припаѓам. Таму каде што живееше Надежда. Тука е мојот дом. Јас се соочив со болката, но ти сѐ уште живееш со неа.

И колку да те љубам Јоана, едноставно сфатив дека не вреди повеќе да се борам за тебе. Покажа колку си слаба кон животот. Не му даде втора шанса ни на животот ни себеси а ни мене. Едноставно побегна од сѐ, не справувајќи се со својата иднина. Ете и што ако ти кажам дека ти простувам? Ќе се радуваш ли?

Не научив да мразам. И не те мразам, туку ти сум многу лут знаеш? Лут бидејќи така побегна. Не ми значи ништо ова писмо. Сѐ што сакав е малку почит од тебе кон мене. Да дојдеше и сето ова да ми го кажеше во лице. Барем така ќе знаев дека ме цениш. Овие зборови се безначајни сега за мене. Да ти значев бар малку, ќе тропнеше на мојата врата и ќе ми раскажеше сѐ. Но сега кога си толку далеку, немам право да ти судам за твојот живот, ти замина и не се враќаш повеќе. Единствено што можам да тиречам е да бидеш силна, и се надевам дека еден ден ќе се пронајдеш себеси.

Тогаш кога ќе се пронајдеш себеси, можеби тогаш ќе можам да ти простам. Го стутка писмото, го стави во ковертот и замина дома. Со малку гнев, малку солзи, и малку љубов во него. Не вртејќки се кон куќата само влезе во автомобилот и замина оставајќи зад себе голема болка кон Јоана.

И сѐ поминува само љубовта копнее по телото нели? И сѐ поминува само душата останува нема кога станува збор за срцето. И сѐ поминува само раните остануваат како цел океан големи и неизлечиви. И сѐ поминува само човекот како човек, не се менува, останува ист сѐ додека не се насмевне животот кон него. И сѐ поминува, само зборовите остануваат исти, не се забораваат колку и да се трудиш да ги заборавиш. И сѐ поминува, само копнежот , оној длабокиот, оној кој допира, оној од кој почнуваш да се ежиш од глава до петици останува ист. Нели ако него го нема, еден дел како да не постои во нас.
Ќе се насмевне ли животот еден ден кон Јоана и Јохан?

Немавме слушнато за Јоана цели пет години. Не знаевме ни каде е ни што прави, со кого е дали е добра. Случајно ја видоа своите другарки како има отворено своја книжарница во центарот на градот. Бидејќки е писателка нејзиниот најголем сон се веќе остварил. Таа продолжила да пишува книги, непрестано, правела и промоции за своите дела.

После смртта на Саша ЈОАНА ТОТАЛНО СЕ ПРОМЕНИЛА. Почнала живот сама фокусирана на својата книжарница. Во постојан контакт со своите издавачки куќи. Мошне станала славна. Цели пет години се немала вратено во Чикаго. Немала повеќе контакт ни со Јохан. Почнала

да живее сосема нов живот. Подобар од тој таму во Чикаго. Раните кои биле во нејзината душа, постепено си ги заборавала со нејзините книги, тие и биле како лек за нејзино сркшено срце.

Предпоследнтата книга која беше насловена „По добро ќе те паметам“ беше посветена за нејзиниот Саша. Беше една длабока и искрена љубовна приказна. Кога беше нејзината промоција за книгата, со најискрени солзи раскажуваше дел од нејзиниот живот  пред публиката. Со искрено срце зборуваше во колку ли само тешки мигови ја има пишувано таа книга.

Беше среќна на некој начин. Иако не сосема оздравена од болката кон Саша, беше барем свесна дека повеќе го нема и дека мора да живее само со споменот негов. Беше благодарна што беше дел од нејзиниот живот. Бескрајно му беше благодарна што ете сега стои таму, баш на местото каде почна сè. Каде погледите за прв пат им се вкрстија на тоа место, во паркот на една зелена клупа. И од таму почна љубовната афера која стана запаметена како вечен патоказ во нивните животи. Милион пати само ќе се заблагодареше што ете постоеше во нејзиниот живот. Иако поминале пет години, таа не сакаше да се врати назад во Чикаго. Овде си ја имаше својата книжарница, мало друштво до неа, удобен стан и  работа.

Зошто да се врати сега и да се присети на сè? Каде има болка нема љубов нели? Таму имаше сосема поинаков брз живот. Подинамичен, мораше да се живеее брзо и паметно, без запирање без никакви грешки и падови. Баш како за девојка која одамна си ги имала заборавено некаде своите соништа и мораше одново да гради свои. Сосема неприродно на некој начин, но зрело. Со поинакви чекори кон иднината. Јоана и онака беше темераментна, паметна и со брзи одговори, па така постојано беше опкружена со многу познати писатели и луѓе. Одеше често и патуваше по промоции дали од колеги дали со своите книги, ќе знаеше по две недели да не се врати патувајќи низ светот.

А што повеќе од тоа нели? Имаше се што ќе посакаше. Нејзиниот живот се веќе добро променил, како викаат, после дождот доаѓа сонце. Нејзиното сонце грееше постојано во нејзиниот живот. Не бараше ништо, освен во овие мигови, да биде повторно на свои нозе. Да верува во себе и секако да биде прифатена во тој суров свет. Нели животот донесува одлуки некогаш и без прашање. Животот и знае да си поигра со нас без да гледа дека во тој момент се рушиме. Но ако цврсто го фатиме животот, нема да висе на конец. Ќе ни пружи прилика за да тој конец го зацврстиме со цврсти одлуки кои ни зависат за подобра иднина. А иднината што е ако не знаеме да ја живееме правилно?

Јоана не е таа од порано. Таа сега добро научи како е да губиш па повторно да си го вратиш истото на место. Бидејќи животот е коцка, ако добро се коцкаш ќе добиеш сè, ако изгубиш, ќе изгубиш сè. Така и со љубовта, што повеќе научиш да љубиш толку повеќе ќе ти биде возвртена доколку и свртеш грб, знае трњата да ти ги забоде во грбот.

Кога беше во прашање животот на Јохан, во тие пет години, тој се вработил како професор на универзитетот по музичка академија на отсекот за виолина. Предавал виолина на учениците од прва до четврта година.  Додека аплицирал тој во меѓувреме завршил факултет па одма поднесол барање за работа. Со неговата упорност го примиле одма. Бил мошне успешен. Си ја вршел работата онака како што и секогаш замислувал. Во неговиот живот, Јоана повеќе ја немаше. Тој една година упорно ја бараше, насекаде,  неговите мисли и срце му припаѓаа на Јоана. Но таа од како замина сѐ што требаше да направи Јохан е да ја заборави засекогаш.

Од како го заврши факлутетот, тој се фокусира на работата, после обврските тој пополека ја заборваше, не се сеќаваше секој ден на неа, бараше начин како да ја заборави и само со музиката си ги лекувал тие рани.  Во животот на Јохан, многу работи се промениле од како ја немаше Јоана, тој се фокусира на неговиот живот, пополека си ги средуваше неговите планови за неговата иднина. Со тоа што почна да предава музика некој дел како да го потикнуваше дека си го пронајде својот сон, а во сонот ја немаше повеќе Јоана.

Во неговиот живот цели пет години не постоеше ниту една жена. Од време на време знаеше да дојде Лорен неговата бивша жена, со истите приказни и лаги. Бараше да се врати повторно назад, но попусто беше сѐ. Тој постојано ја откачуваше велејќи ѝ дека сега е премногу касно да го цени тоа и да се врати кај нејзиниот маж. Кога му било најтешко на Јохан, таа замина, што бара сега кога повторно застана на свои нозе после сѐ?

Јохан сеуште живееше во својата колиба, но овој пат беше поразлична, изгледаше сосема нова, со преголем двор напред, убава фасада и внатре добро современа уредена. Јохан постепено сѐ повќе и повеќе променуваше се во неговиот стар живот. Сакаше да заборави на сите болни спомени кои дотогаш го спречувале да живее поинаку од сега.

Иако изгубил контакт со Јоана, тој од време на време ќе ги погледнеше тие скриени слики и ќе се насмевнеше, неколку минути ќе седнеше на фотељата и ќе ги разгледуваше од срце. Но тоа беа само слики, некогаш кога толку многу се друженле тој и таа. Сега тие слики се само минато, некој копнеж кој тера да ти го разбуди повторно срцето. Да ти ги отвори старите рани, да ти ја откорне душата, да ти го скрше срцето. Слики кои си го имаат минатото на една несвршена приказна.

А приказната не секогаш може да биде толку вистинска и убава нели? Нивната приказна беше крај на една љубовна романса, која некаде толку долго постоела за да се се сруши во моментот кога нивните патишта се разделиле и станале само странци во таа приказна.  Неговите предавања на факултетот му носеа среќа за момент заборавше на сѐ и се фокусираше само таму, без да копа по

минатото. Од време на време знеше да оди во таа хумантирана работилница кај децата, ќе му отсвиреше неколку мелодии. Сè шо сакаше Јохан да види кај нив, беше бескрајна радост и љубов во нивните очи.

Неговиот пријател Веда , пред три години се оженил за една селанка. Нивната свадба беше според сите традиции, многу добро живееа, после една година, таа роди ќерка. Секој ден Јохан пред да оди на работа знаеше да заѕвони на вратата да испијат едно кафе, да си поправат муабет, да се насмевнат, па заминуваше.

И така секој ден. Неговиот живот беше исполнет со сите убави работи. И полсе толку долги изминати години, никогаш не забораваше да го посети гробот на неговата ќерка Надежда. Знаеше да земе од тие црвени ружи и да отиде таму.

Ќе се изнакажеше, ќе се пожалеше, ќе заплачеше, ќе се потсетуваше на нејзиниот мирис, нејзиниот допир, нејзините очи. Ќе и induced речеше „ми недостасуваш премногу“ и ќе заминеше со тешко срце. Барајќи да се врати му се кршеше срцето барајќи го невозможното. Барајќи љубов некаде таму под таа ладна плоча. Барајќки ја назад повторно својата Надежда. Во тие тешки мигови ќе се затвореше во својата соба и ќе ја земеше својата виолина. Ќе почнеше даја свири мелодијата што беше посветена на неа, и ќе пуштеше неколку солзи, знак дека сè уште постои во неговата душа. Некаде таму под срцето, ја чуваше силно. Потсетувајќки се дека никогаш нема да ја заборави, дека вечно ќе ја носи со себе без разлика колку животот му беше наклонет на добри прилики. Таа ќе има посебно место кај него во срцето.

Животот поминуваше, толку брзо и непрекинато, како од рака поминато. И во тие тешки и убави моменти, ни Јохан, ни Јоана се немале видено цели пет години. Секој започна свој живот далеку од очи далеку од срце.

Животот не им беше наклонет да се сретнат повторно, ќе беше премногу тешко да се погледнат а да не си замерат зошто заминаа и двајцата . Во тој поглед како да имаа сè да си изнакажат, да си префрлат по некои лоши зборови. Заборавајќи на минатото да можат да продолжат напред со своите животи. Не барајќи ги повторно сторените грешки. Ни Јохан а ни Јоана не биле рамнодушни на животот, посебно на она нивно минато , кога стануваше збор за љубовта само немо ќе си заминеа и многу добро ќе ја одглумеа улогата на среќен човек.

Јоана не сакаше да се врати на тоа место. А пак Јохан, неколку пати од работата ќе отидеше до Њујорк , но не  помислуваше да ја побара Јоана знаеше дека се е залудно и да ја побара и да разговара и да ја погледне.  Од внатре му велеше како да не вреди повеќе да се бори за неа. И што ако ја виде? И солзите веќе пресушиле од таа пуста невозвратена љубов, што повеќе да барам?

Знаеше да отиде до таму, да заврши работа со своите колеги, да се напие кафе во познатата кафетерија во Њујорк и да си замине без да ја пронајде Јоана. Јоана пак со нејзината книжарница доста многу патуваше по светот, имаше свои презентации надвор од Њујорк, па многу често знаеше да преспие таму, за викенд ќе дојдеше дома ќе се одмореше од патувањето.

Често беше со нејзиното друштво. Ќе отидеа на забава, во тие моменти знаеше Јоана да се потсети на Саша, на тие нивни места, кадешто заедно го поминуваа денот и ноќта. Нешто ќе ја стегнеше под срцето, ќе се подсетеше на него,на нивната љубов, нивниот допир , насмевка, неговото постоење, солзите биле тука секогаш.  Ќе подизлеше од кафетеријата, ќе седнеше на столот и замислена само ќе зјапаше кон небото. Небаре го повикуваше. Иако поминале долги пет години таа никогаш  нема да го заборави споменот кон Саша. Тоа му беше аманет на срцето. Иако веќе го нема, тој за неа беше човек кој некогаш толку многу го сакала во животот. И некако се обвинуваше за неговата смрт. Си велеше јас да бев таму наместо него. Но попусто беше сè. Тој замина на суров начин, не можеше да го промени тоа, таа загуба да ја заборави.

Последната нејзина книга во тие тивки и осамени места ја пишуваше,со толкава љубов и внимание, сакаше до детал да ја опише нивната приказна. Пишуваше со неизмерна љубов , секој дел секое парче хартија беше посветено на нивната љубов. На неговата загуба, на нивното детство, првото запознавање, првиот бакнеж, првото водење љубов. И се додека го пишуваше тоа, солзите  биле тука. Не ја напуштаа ни за момент. Ќе се затвораше во нејзината соба и одново и одново ќе ја отвореше книгата и ќе ја читаше од почеток. Кога ќе дојдеше денот од неговата смрт, знаеше тогаш во нејзиниот споменар да допише колку само му недостасува. Ќе напишеше неколку редови, со тоа ја оставаше таму својата преголема тага свесна дека повеќе никогаш нема да и се врати во прегратките.

Дојде едно утро Јохан со повик од работа. Се јави директорот да каже дека за викенд ќе мора да се посети училиштето во Нујорк, бидејќи таму професорот се разболил, морал Јохан да го замени.

Нешто го стегна во срцето. Знаеше дека ако отиде таму ќе се сретне кога тогаш со Јоана, но Јохан ја прифати работата. Таму сѐ му беше платено, неговото сместување, јадење, неговите предавања дури и патувањето.

Беше петок, тој отиде на аеродромот во Чикаго. Се качи на авионот кој леташе до Нујорк. Со мислите само да не се сретне со Јоана. Цели пет години копнееше по тој поглед. Страв да не виде во тој поглед повторно љубов. Можеби и одмазда. Во тие пет години доста работи на Јохан му се средиле во животот. Имал сигурна работа, неговата дрвена колиба сега заличи на една прекрасна мала куќичка. Што повеќе од тоа да бара?

Немаше можеби љубов сите пет години, но постојано беше опкружен со љубов , тоа му беше доволно за да може да опстои како човек. Во неговиот живот ја немаше Јоана, но затоа ја имаше виолината.

Освен што во животот на Јоана го немаше повеќе Саша, таа продолжи нејзиниот сон да си го оствари, а тоа беше да отвори своја книжарница каде можеше да си ги презентира и продава нејзините книги, и други познати авторски книги од познати писатели. Со тешко срце ќе се потсетуваше на Саша додека го спремаше својот дуќан. Но во тој дуќан имаше многу убав спомен, а тоа беше сепак дело на Саша. Пред да замине тој, постојано ќе ѝ велеше на Јоана, да отвори книжарница каде ќе може нејзините дела да ги читаат луѓето. Тој беше заслужен за таа книжарница. Таа се наоѓаше во центарот на градот, баш наспроти трговскиот центар во Нујорк. Се викаше „Октава“.

Јохан пристигнал на аеродромот во Нујорк. Фати такси и се движеше до хотелот каде директорот имал резервирано. Тоа беше многу луксузен хотел, што Јохан не можеше сам да си го приушти сето тоа, но благодарение на училиштето тој можеше тие три дена да го помине таму. Тој се наоѓаше баш во центарот на градот, беше познат

по своите јадења, луксузни соби , сауни и преголем базен позади хотелот.

Се смести во една од поголемите соби која гледаше баш директно на улицата на Нујорк. Од таму можеше да се виде цел Нујорк. Во собата имаше преголема тераса , една убава спална со големи долги темни кафено драпери, купатило, и дневен простор со прекрасни кафени фотелји. Во самиот хотел служеа и појадок. Па утрето секогаш Јохан добиваше појадок дали во неговата соба или пак со добро утринско кафе долу во кафетеријата.

Училиштето беше неколку километри оддалечено од местото каде што престојуваше Јохан и затоа немаше потреба да фати такси за да оди, сепак тоа беше одлична прилика Јохан да се потсети и да се прошета низ улиците на Нујорк. Училиштето беше на пет ката. Од прво одделение до осмо. Тој предаваше на помалата генерација. Но беше срекен што баш него го одбраа да предава во тоа училиште. Тоа училиште беше по различно од Чикаго . Беше доста модерно со прекрасна фасада  и внатре добро и убаво опремено. Одма до него беше домот за оние деца кои патуваа од помалите градови. Таму децата беа добро воспитани, се интересираа за музиката. Јохан доста уживал со нив. Се запознал со се . Дирекотот  на училиштето беше познат по тоа сѐ што недостасува да го пополни со некакви задачи. Па мошне добро му објаснил на Јохан како оди програмата.

За викендот имале прекрасни задачи што Јохан одма се вклопил. Предаваше виолина. Имаше преталенитрани деца што умееа со виолината, но ги имаше и оние од богати семејства, разгалени кои со пари сакаа да ја купат музиката.

Првиот час, се беше запознал со децата, видел до каде имал стигнато другиот професор со предавања за да може да се вклопи со училишната настава. Дирекотот беше задоволен од Јохан и неговите предавања. Беше благодарен што дојде од Чикаго за да го замени другиот професор па затоа му понуди да излезат за да го почести ручек за добредојде.

Излегоа од училиштето  и се упатија кон ресторанот близу училиштето. Не се сеќавам кога последен пат сум бил овде проговори Јохан. Убав е овој град Јохан, само тешко се живее без голема плата, изговори директорот Чарлс.

- Тука сте во право, но овде се добро функционира , многу дисциплиниран народ сте тука, во Чикаго се некако по мрзливи околу тоа. Овде имате динамичен живот, во една минута може да се промени сѐ, во Чикаго одат по бавно тие работи, би сакал да ве угостам кога ќе дојдете во Чикаго ќе ми биде драго.
  Со задоволство Јохан.
- Знаете програмата овде е преземена од познатиот универзитет и според тие правила јас водам добри предавања за да можат децата да научат подобро за кога ќе се запишат на факултет да им биде појасно што учеле. Се трудам околу тоа, од како е

отворено ова училиште јас сум директор ете можеби дваесет години постои ова чилиште од самиот почеток сум тука и гледам да извадам поука за наредната генерецаија да раскажува за тоа каде учеле, изговори Чарлс.

- Се гледа директоре, мошне добро е зачувано ова училиште, располагате со добра програма што тоа му дава потик на децата да учат доволно за да созреат заедно со музиката. Барем тоа јас добро го научив. Нема добра оцена без учење. Иако јас касно завршив факултет бидејќи не бев во можност многу добро научив во врска со музиката колку добро треба да ја познаваш за да сакаш еден ден да предаваш или да станеш познат во тој голем град. Со напорен труд мораш да дедеш се од себе за да можеш еден ден да го презентираш пред луѓето – рече Јохан.
- Колку долго предаваш во училиштето во Чикаго?
- Па веќе две години директоре но добро сум платен и многу сум задоволен.
- Би сакал некогаш да пробаш да предаваш овде во моето училиште?

Јохан се сецна, што одоговри. - Ќе ми биде задоволство директоре, но тука во овие стандарди ќе ми биде тешко, јас не земам толку плата за да можам самиот да се прехранам. Сепак ова е Нујорк, не е Чикаго. - Размисли за тоа. Професорот си заминува по три месеци во пензија, па се отвара нова квота за нов професор , доколку го подадеш своето досие ќе ми биде мило . Ќе ти најдам станче блиску ова училиште, нема да биде толку скапо, на почетокот ако сакаш јас ќе ти ги подмирам трошоците додека не се вклопиш, се друго оставам на тебе. Гледам дека имаш многу добро познавање кон музиката штета ќе биде доколу останеш во Чикаго. Овде имаш подобри услови за живот. Со насмевка му рече Чарлс.

Што ако останам, што ако се сретнам со Јоана? Имаше милион мисли во главата, некаков страв дека можеби повторно ќе му се отвори раната, и некаква мала надеж дека можеби сега ќе биде многу подобро од порано. Но едно беше сигрно, тој не беше сигурен дека е спремен за уште еден удар за со Јоана, па веднаш го заборави тоа и му одговори на Чарлс дека ќе размисли за таа понуда.

- Ах извинете заборавив да испечатам листови за нотите за децата ќе може ли да ми кажете каде најблиску можам да најдам книжарница?

Одете право по улицата па одма од десна страна има книжарница ќе ја видете. - Ви благодарам директоре ми беше чест да седнам со вас , ви благодарам уште еднаш за вашата понуда, би размислил. - Еве ти ја оставам мојата визит картичка, во секое време можеш да ми се јавиш за било што.

Јохан стана од масата и се упати кон книжарницата. За него беше ова голем чекор во неговиот живот. Беше во дилема. Дали да замине

засекогаш во Чикаго и да остане овде, или да се врати и да си продолжи од каде што застанал. Одлуката беше негова.

Како што му кажа Чарлс, тој лесно ја нашол книжарницата. Влезе внатре , девојката беше свртена со грбот местејќи ги книгите. Тој брзо само и рече, здраво ми требаат листови за ноти дали имате?

Тоа беше Јохан, го позна гласот со што ги испушти на земја книгите. Вртејќи се Јоана, Јохан се скаменил.

- Јоана?!?
- Не очекував да те сретнам овде.
- Здраво Јохан, ни јас. Поминаа пет години .
- Овде работиш изненадно извика Јохан.
- Моја е книжарницата, од како заминав од Чикаго ја отворив. Тоа е сега сѐ што имам.
- Значи си го исполна сонот . Се насмевна Јохан.
- Кој ветер те донесе во Нујорк ?
- Ми се јавија од училиштето дека им треба замена на три дена за предавањата по виолина бидејќи професорот се разболил  па дојдов. Бегам во недела. Тука сум само три дена.
- Браво, значи сега си професор?
- Па така некако Јоана, ми се отворија вратите. Завршив факултет и одма најдов работа.  А ти што правиш во животот?
- Патувам често, одам по презентации надвор од Нујорк, со книжарницата презентирам книги, пишувам сѐ уште, некако се снаоѓам но добро ми доаѓа.
- Баш ми е мило што си го исполна својот сон. Ме радува тоа.
- Не доаѓаш во Чикаго?
- Не, сѐ уште не сум спремна да се соочам со тоа, тивко рече Јоана.
- Би било добро да дојдеш, не е како порано. Макар на два дена.
- Ќе размислам за тоа му рече Јоана.
- Имаш малку време Јохан? Би сакала да те одведам на кафе , па ќе разговараме.
- Завршив со предавањата, може.

Ги зеде листовите за нотите и заминаа заедно на кај кафетеријата на неколку улици подолу.

Седнаа на терасата, порачаа кафе. Еден наспроти друг. Секој со мисли, каде ли беше? Тивка музика и неколку луѓе околу нив.

- Па, ајде кажи ми што има ново, не сме се виделе години.
- Па има од се по малку Јохан од каде да почнам? После смртта на Саша не сум вратена во Чикаго, почнав да живеам овде, си отворив книжарница, имам неколку пријатели со кои сум во постојан контакт. Често патувам, за викенд сум овде. Живеам мирен живот. Не застанав да пишувам, знаеш тоа го обожувам. Сѐ уште не сум спремна да се соочам со тоа место во Чикаго, знаеш дека таму ја оствaив сета моја болка. Не сакам повторно да ја отворам затоа и не доаѓам. Доста работи се променија. Овде се чувствувам некако по спокојна. Таму немав мир.  А кај тебе?

- После твоето заминување, не престанав да те барам цела година Јоана, но не можев никако да те најдам па се откажав. После другата година се запишав на факултет. Добро ми тргна, го завршив факултетот и почнав да барам работа. Па ме примија веднаш. Предавам во едно училиште во Чикаго, супер ми е, задоволен сум. Со парите кои ги заштедив ја реновирав мојата дрвена колиба, сега заличи на куќа. Доста работи променив Јоана. Сега ми нудат работа овде, во ова училиште блиску кај тебе, кадешто предавам но ќе размислам, голема одлука е тоа да се донесе веднаш.
- Мило ми е за тебе што некако си го среди животот Јохан. Од секогаш се молев за тебе да го пронајдеш тоа што го сакаш и да успееш тој сон да го оствариш еден ден и ете дојде.
- Ти благодарам.

Беа како од ново да се запознаваат. Тој за неа не знаеше ништо, таа за него ништо. Погледите и биле скриени, очите како да не сакаа да се сретнат повторно н од нигде никаде само Јохан викна.

–Зошто ми напиша писмо, а не дојде ти самата?

- Значи си го прочитал?
- Не знаеш колку се каам што воопшто го отворив Јоана. Ме навреди, ме повреди. Ми ја изеде душата со тоа писмо.
- Морав, не ме обвинувај.
- Како да не те обвинувам?!? Сè што имаше да ми кажеш зарем мораше преку писмо? Знаеше каде живеам, зошто не дојде?
- Бидејќи ако дојдев, знам дека во тој момент можев да те навредам и после тоа премногу да се каам, затоа решив преку писмо да ти ја оставам мојата порака.
- Зарем толку ли вредев во твоите очи Јоана?
- Не отварај рани повторно Јохан, тоа беше пред многу години веќе заборавив.
- Но јас никогаш не заборавив, и секогаш ќе те потсетувам на тоа, се молев да не те сретнам овде знаеш? Но среќата не секогаш е наклонета кон мене.
- Те молам прости ми Јохан, но после смртта на Саша, се што сакав е да побегнам од таму, не размислувам баш најлогично, ми требаше мир. А мирот го пронајдов од како дојдов тука. Немој да ме обвинуваш мене, знам направив грешки, но те молам не ми замерувај што баш тој ден не дојдов кај тебе, што наместо мене го пронајде само писмото. Се надевам дека еден ден ќе ме разбереш зошто го направив тоа.
- Те барав цела година Јоана, цела година за да слушнам сега дека ќе те разбирам еден ден? И што ако ти простам Јоана? Полесно ли ќе ти биде? А што со мене? Каде бев јас во твојот живот? Ни малку ли не се сети на мене? Не заслужуваш да седнеш со мене Јоана. За ова никогаш не ќе можам да ти простам. Ова кафе беше најголемата грешка што ја направив во мојот живот.

Ѝ ги фрли парите на маса, стана и замина. Со тажен поглед Јоана се стрча кон него но залудно беше, Јохан веќе заминал од таа врата.  Во право си Јохан, јас не заслужувам ништо твое.  Го испи кафето и стана со солзи во очите. Беше скршена. Но беше виновна. Беше свесна дека најголемиот виновник што Јохан е толку суров спрема неа беше таа. Јохан барем си ја олесни душата со зборовите кои одамна требало да и бидат кажани на Јоана.

Одамна не се чувствувал слободно како сега. Неговото срце сега доби поинаква порака за неа . Дека не се во животот може да се простува. Нешто и се памети засекогаш.

Замина на кај хотелот да се соземе, а Јоана остана сама размислувајќки за наврдите од Јохан спрема неа. Сфати дека е виновна и дека тука не можеше да направи ништо освен и самата да може да си прости за тој ден. И колку да го разбере, таа никогаш не му кажала зошто и замина без поздрав. Едноставно некои тајни ги носиш со себе во гроб. Така и таа. Не се чувствуваше виновна, само не можеше да прости за сторените грешки колку и да тежеле во нејзиното срце.

Јохан побегна од вистината, не сакаше да ја слуша ни да ја гледа, едноставно замина за да не ја повреди уште повеќе, сѐ што сакаше да дознае , дозна таму на масата, дали лага дали вистина едно беше вистина, таа порекнуваше сѐ во врска со минатото.

Јохан бил свесен дека таа го лаже за да си ја намали болката , бидејќи ако му ја каже вистината сѐ ќе се дознае. Заборавајќи Јохан на минатото, ги отвори листовите за утрешниот ден да ги пополни нотите од мелоодиите.

Со тешко срце во мислите постојано му се врткаше Јоана и нејзините зборови. Никако не можеше да се соземе од таа ситуација. Сакаше да дознае зошто баш го оставила тоа писмо нему. Зошто не дојде таа да се соочи со болката. Беше свесен дека еден дел беше за тоа што замина Саша, но другиот дел, за да замине така наеднаш не можеше да го разбере. Се надеваше дека еден ден ќе ја разбере целата вистина за нејзиното заминуваење.

Наредниот ден, Јохан се подготвил за наставата . Таа се одржуваше надвор во еден парк во Нујорк. Секој со себе требало да си ги понесат виолините со тема „Мелодии за својата мајка“

Јохан како професор воопшто не беше строг, но сакаше тоа што ќе се отсвири да се отсвири од срце. Па така неколкуте талентирани деца го слушаа внимателно. После таа мелдоија Јохан им рекол дека најубавата мелодија ќе се одбере за училишниот концерт што ќе се одржи во јуни на крајот од годината. На тој училишен концерт можеа да учествуваат сите од тоа музичко училиште со некоја нивна тема. Од смерот на Јохан имаше доста ученици кои макотрпно работеа на својот труд. Јохан постојано беше со нив, поправајќи им ги грешките, учејќи ги каде треба да додадат или да одземат . Ги спремаше сите за тој концерт, но за жал од сите нив само еден можеше да го претстави своето училиште.

Напорно работеа сите, песната требаше да биде готова утре, директорот Чарлс ја гледаше неговата работа , неговиот труд околу тие деца, се радуваше што сè уште псотои таков професор кој дава сè од себе да ги научи тие деца. Не секој може да умее на виолината, но се познаваа децата кои навистина даваа сè од себе да од таа виолина излезе вистинско чудо.

*„И не те давам на друг тајно моја*
*Не те давам под тие крила би те чувал мајко моја*
*Да не полеташ и заминеш без да кажеш те сакам*
*И не те давам мајко моја*
*За да од таа неимерна ноќ направиш љубов*
*Не те давам од душа ни од срце мајко моја*
*Тајно ќе ми те кријам да не полеташ на тоа небо*
*Како роза би те чувал до мене тајно моја*
*Да можам да слушнам приспивни песни секоја ноќ*
*Мајко моја*
*За да постојано те мирисам и носам со себе*
*Колку ли си ти убава мајко моја*
*Би те чувал крај себе зсекогаш*
*Ти си мојот најубав цвет во таа градина*
*И не би те давал никому тајно моја*
*Ти си мојата совршена иднина мајко моја*
*Ти ме научи колку животот може да боли и да биде убав*
*Со твоето постоење постојам и јас мајко моја*
*Со тебе би патувал до крајот на светот*
*И не би се жалел никому тајно моја*
*Би те љубел како никого*
*Бидејќи ти си се што имам на овој свет.*

*Би те чувал како капка роза во сите тие трња*
*Би те негувал и љубел како никој до сега,*
*И колку да доаѓа бурата , знај ти си секогаш чувана во моиве раце,*
*Бидејќи ти си мојот ангел кој на челото ми пишува*
*Мајко моја ќе те сакам засекогаш*
*Таму и секогаш си припаѓала,*
*Близу моево срце мајко моја.“*

Тоа беше песната на еден ученик по име Стивен од осмо одделение кој од мали нозе пишува поезија , сакаше да стане писател, да пишува песни и да ги компонира. Во него имаше голем потенцијал.
Го одбраа него како најдобра композиција и песна отсвирена на виолина. Тој ќе се натреваруваше на тој училишен концерот во Јуни. Во тој план беа и повеќе училишта од земјата и надовр од неа. Со што Јохан макотрпно работаше по неколку саати со него. Во него гледаше многу добра иднина. Стивен се трудеше тоа максимално да го изведе на својата виолина.

Дојде недела, Јохан требаше да го фати последниот авион за Чикаго. Отиде да се поздрави со директорот Чарлс.

- Не заборавај што ти реков, овде ќе ти биде подобро и тебе и на децата. Ќе ми биде мило доколку размислиш, имаш уште два месеци, размили, го чекам твојот одговор, му рече Чарлс.

Во ред директоре, ми беше мило што овој викенд соработував со вашето училиште. Се гледаме наскоро, изговори Јохан.

Дента кога се сретнаа со Јоана, некако му даваше поттик него дека сè во животот може да се промени па и самиот себе. Да дојде овде, сретнувајќи се со Јохан , не би било баш најдобро, но се работаше за неговата иднина.

Финансиски не беше толку стегнат па затоа му требаше оваа работа. А друга страна беше тука Јоана. Повторно таа апатија, да усреќиш човек, а себе да се заборавиш. Но Јохан беше добро прифатен во тоа училиште. Беше благодарен на Чарлс што веднаш го прифати и го повика да работи во тоа училиште, има за што да размислува сега Јохан. Се работаше за неговата иднина, баш кога му се отворија толку врати, зошто ли да ја пропушти баш онаа за која одсекогаш сонувал?
Имаше уште цели два месеци да размисли. Слета на аеродромот во Чикаго. Се врати во неговата куќа. Тука го пречека во дворот неговиот пријател Веда. Се прегрна, седнаа во дворот, Јохан свари кафе и почна разговорот.

- Заминувам Веда.Заминувам во Нујорк.
- Како Јохан ,зошто ?
- Ми нудат подобра работа, се работи за мојата иднина кон мојата професија. Има во Нујорк едно музичко училиште. Таму бев три дена предавав. Со директорот многу добро се согласувам, за три

месеци другиот професор ќе замине во пензија и на местото негово ме вика мене. Што да правам?

- Па тоа е одлична прилика Јохан пријателе мој, да одиш, немој за ништо да го пропуштиш тоа, тоа е твојот сон, зарем заборави колку ли го посакуваше тоа? Да станеш рпофесор.
- Да, но што со куќата?
- Не грижи се за тоа, јас сум тука не одам никаде, секоја недела ќе доаѓам тука и ќе ја проверувам, но и ти ќе доаѓаш за викенди кога ќе можеш проговори Веда.
- Не знам Веда, не знам колку е правилно да заминам од тука, ѝ ветив на Надежда дека никогаш нема да ја оставам сама тука.
- Јохан, таа веќе ја нема. Колку и да зборуваш сега е напразно. Таа да беше жива, се што ќе посакуваше е ти да успееш, заради неа барем обиди се. Ти секако ја носиш со себе, што ќе ти е овде да живееш уште? Оди , таму е твојата иднина, тука да беше сѐ уште жива Надежда, сигурно ќе ти речеше да одиш без да размислиш. Ќе беше среќна за тебе верувај ми.
- Така ли велиш Веда?
- Не размислувај , пакувај си го куферот и оди во Нујорк. Јас ќе те чекам овде знаеш никаде не заминувам, јас и ќе се грижам за твојата куќа, затоа сме пријатели.
- Епа месецов да средам сѐ што треба овде и пополека да се пакувам и да одам. Треба да разговарам и со училиштето овде со директоторт , да им кажам дека давам отказ. Да ги средам сите документи и да заминам Веда. Уште месец и пол ќе бидам тука додека не завршам сѐ и потоа заминувам. Утре ќе им се јавам на директотор Чарлс да му потврдам дека доаѓам. Му рече Јохан на Веда.
- Ете таков те сакам пријателе. Му се насмевна Веда.

Продолжија да си го пијат своето кафе со мирна душа погледнувајќи се со насмевка еден кон друг...

Јоана после средбата со Јохан не беше воопшто мирна на неговите кажани зборови.Се што кажал Јохан беше вистина. Таа не требаше да замине така оставјќки само писмо, но немаше друг излез. Големата причина што така замина е што не можеше да ја поднесе загубата на Саша, заминувајќи само така се ослободи од болните спомени во таа куќа и на тоа место. Да, тоа не беше единствената причина , другата причина поради која замина е нејзиното лекување на јајниците. Имаше трајно оштетување на матката, јајниците и јајцеводите што имаше соодветна терапија во Нујорк. Бидејќи не можеше да стане мајка, ѝ се појавуваа еднаш месечно болките кои ја легнуваа на кревет, беше беспомошна. Лекувањето во Нујорк ѝ помогна да го победи тоа на некој начин. Беше свесна за своите последици. Но она заминување од Чикаго ѝ донесе големи порази кон страна на Јохан.

Мислите после тој настан постојано ѝ биле кај Јохан, да се јави, да го повика повторно, но беше свесна дека нема да дојде, но и да дојде што ќе му каже? Беше виновна поради нејзиното заминување. Единствениот пријател кој го имала тогаш после заминувањето на Саша и пред тоа беше Јохан и после сѐ таа така замина од него што Јохан бил во право што беше налутен. Јоана сакаше да го поправи сето тоа и да го повика уште еднаш на разговор. Го зеде телефонот и му сврти на Јохан.

- Ало, здраво Јохан, Јоана е, слободен си ?
- Кажи што имаш да кажеш се брзам.
- Уште си во Нујорк?
- Не, се вратив во Чикаго. Зошто?
- Сакам да разговараме, сакам да ти објаснам се.
- Прекасно е сега Јоана, и ти како што велиш веќе заборавив изминаа цели пет години. Тоа што имаш да ми го кажеш чувај го за себе.
- Но имав голема причина да заминам во Нујорк, не беше само причина смртта на Саша, сакам да ти објаснам се ќе ми дозволиш ли?
- За два месеци се селам во Нујорк, кога ќе дојдам ќе те барам, сега ми треба уште малку време да можам да ти простам, сега се брзам, извини ме Јоана.

Ѝ го спушти телефонот со бес во него и продолжи да свири на виолината. Јоана целата во неверство, дали може Јохан толку многу да се промени?  Тој кој беше сосема искрен спрема неа, да стане суров човек за само една ноќ?

Сакаше Јоана повторно да го придобие Јохан на некој начин, можеби со нејзиното објаснување и кажување на другата причина срцето на Јохан ќе омекне и ќе ја сфати зошто заминала .

И нејзиниот живот не беше лесен, се ѝ се собрало во една година, како да се ослободи од тие болки веднаш кога се насобрале толку многу ? Од ден за ден живееше со страдање дека можеби еден ден и неа ќе ја нема, и дека никогаш не ќе може да го слушне она простување од Јохан. Имаше преголем страв кон животот Јоана...Да изгуби сѐ, па да почне од почеток. Сама во Нујорк, таа знаеше низ се што поминува и со што се соочува и бори.

Нејзината рамнодушност кон Јохан, неговото појавување пред неа, неговата долга пријателска љубов, сѐ некако и заминуваше од пред нејзините очи. Сакаше да го промене сето тоа без притоа да се повреди повторно.

Единствената нејзина љубов што останала беше нејзината книжарница и нејзините  книги . Во нив гледаше надеж дека сеуште постои љубов на овој свет без разлика каков бран ќе и дојде во душата.

Сепак имаше надеж малку дека ќе се промене се со тек на време, дека се ќе си дојде на свое место еден ден. Јохан за тие два месеци додека чекаше, сакаше да отиде до хуманитарната работилница кај тие деца кои еднаш во неделата ги посетуваше и им свиреше со виолината. Отиде кај нив да се збогува од нив што веќе нема да може толку често да доаѓа бидејќи заминува со работа за Нујорк.

Тие тешко го прифатија неговото заминување, но му веруваа на Јохан и неговите способности дека таму подобро ќе живее. Ќе знаеше да седне до нив  и да почне да им свири од нивните омилени мелодии. Ќе останеше неколку сати , заборавајќи на момент на сѐ и препуштајќи му се на музиката и посветеноста на тие деца. Ќе знаеше да се насмее со нив, да ја потроши целата енергија па само ќе дојдеше дома и легнуваше во креветот со полна енергија за утре.

Во неговата куќа имаше премногу убави но и тажни спомени. Најголемата болка што ја почувствувал во таа куќа беше заминувањето на Надежда, втората заминувањето на Лорен а третата заминувањето на Јоана.

Но од друга страна среќните моменти беа раѓањето на Надежда, убавите спомени со Лорен, и доаѓањето на Јоана во оваа куќа и секако што постоајно во близина го имаше својот најверен пријател Веда.

Како ли ќе си одам од тука? Постојано си велеше Јохан. Како да заборавам се и туку така да си заминам од оваа куќа која со години макотрпно работев на неа и живеев ? Како да оставам сѐ и да заминам?

До некаде со преголема тага си ги прибираше работите кои некогаш толку труд имал вложено, а имаше и денови кога забораваше на

спомените, ќе си го отвореше својот куфер и едно по едно ќе си ги ставаше работите не гледајќи го тоа како пораз.  Во Нујорк одеше за подобар живот, повисока плата и знаеше дека доаѓањето во Нјуорк може да му промени се во животот. Да почне од нула и да создава од ново нови предизвици. Се сецнуваше кога стануваше збор за таму, се присеќаваше на Јоана, дека сега можеби почесто ќе се гледаат колку што се гледаа овде.  Но Јохан не ја мразеше, само му се изгубиле некаде тие силни емоции кон неа. Како пепел се направиле, требаше одново и одново да ги врати тие емоции за да може да и прости еден ден.

А простувањето е тешка работа. Кога еден ден ќе изгубиш сѐ и онаа доверба се скрши, она простување постанува ладно и незначајно. Треба долго време за таа емоција повторно да заживее во телото. А за тоа треба и љубов нели? Неговата љубов се веќе некаде заборавила, скрила од под тие крила и никако не сакаше да излезе да ја виде реалноста. Беше доволно скриена за Јохан неговото сега ладно срце да не допира до никаква емоција кон Јоана.

И тоа умешно го правеше. Пред неа не покажуваше никаква емоција, бидејќки после се, Јохан сега е по зрел човек, паметно размислува и не се впушта повторно во играта на Јоана.  Доколку Јоана, свесно се впушташе во емоциите си ја отвараше душата посебно пред Јохан. Но кога стануваше збор за лагите, Јоана ќе се повлечеше знаејќи дека со лагите не постигнува ништо , бидејќи се што сака еден човек да знае е вистината. Имаше толку работи помеѓу нив кои вешто се кријат, Јохан од неа а Јоана од него.

Заминувањето на Јохан дали ќе му донесе среќа во полето на работа и во сретнувањето повторно со Јоана? Дали може човек после се да издржи уште една непреболена љубов?
Иста љубов која постојано се врти во мислите на Јохан?  Или ќе бидат само двајца патници во светот кои некаде си ја изгубиле битката со срцето и војуваат само со празната душа?

Јоана, тој период патуваше често со своите промоции и слушањето на другите презентации од познатите автори, знаеше и по две недели да остане и да не се врати во Нујорк. Таму имаше широк круг на пријатели од својот ранг со кои споделуваше дел од нејзиниот живот раскажан во тие книги.

Тие таму веднаш ја прифатија па ѝ понудија неколку издавачки куќи во кои може да ги презентира и да ѝ помогне да ги испечати своите книги за да можат и таму да се продаваат. Беше исполнета и среќна тој период. Заборавила на разговорот на Јохан. Покрај сите маки таа се фокусирала на нејзниот труд во нејзиниот живот. Тоа ѝ преостануваше.

Додека Јохан, бил фокусиран на неговата работа во Нујорк. Чарлс дозна дека Јохан ја прифати понудата за работа па веднаш му најде стан близу училиштето, сакаше кога ќе дојде да го запознае со сѐ. Првите три месеци немаше да плаќа кирија како благодарност што ја

прифати понудата од Чарлс. Во тој период Јохан се припремаше напорно да заврши сѐ во Чикаго и да се опрости од местото каде што се родил. Беше тешко да се оддели од тие спомени но мораше со тешко срце ја прифаќаше таа одлука.

Се ближеа деновите кога Јохан мораше да замине. Знаеше дека се соочува со нов предизвик далеку од неговиот роден крај , далеку од сите, со сосема нов живот, нови луѓе, нова средина, нови предизвици. Знаеше дека почетокот секогаш е тежок, но тој без разлика на се ја прифати таа работа. Почетокот секогаш знае да биде тежок но со макотрпна работа во таа средина можеш лесно да се вклопиш.

Беше свесен дека кога ќе пристигне во Нујорк, ќе мора и да се соочи очи во очи со Јоана. Но тоа не му беше неговата цел. Неговата цел беше да го прифатат во училиштето на Чарлс. За да ако сака да почне сосема нов живот, ќе мораше и да се откаже од некои работи. А тоа беше љубовта што ја носел во себе за Јоана, гробот на Наежда да не го посетува повеќе , да сврте нов лист за да постане подобар човек.

Секој спомен боли, неговите спомени тежеа како куп злато, но мораше од некаде да ги преболи од ден за ден го правеше тоа за да во душата има вечен спокој .

А пак Јоана беше спротивна од Јохан, таа постојано се соочуваше со нејзините спомени не заборавајќи колку ли само тежат во нејзината душа. Не сакаше ниту еден спомен да заборави и сакаше споменот да ја потсетува колку ли само вреди што се борела некогаш за тоа. Не сакаше да ги избрише сите, сакаше да живеат во нејзиното срце. Со нив некако и си ја намалуваше нејзината болка. Ќе се насмевнеше кога ќе се присетеше и ќе го отвореше својот споменар и ќе почнеше да ја пишува историјата на тие спомени. Со нив ги закопуваше на листот хартија. Таму го закопуваше и нејзиното срце.

Ќе запишеше и неколку спомени кога живеела заедно со Јохан, па ќе ги стуткаше и ќе ги искинеше заборавајќи дека тие никогаш не ќе може да ги заборави и да ги избрише од нејзината душа. Тие постојано биле присутни кај неа, во тие моменти кога на Јоана и било тешко, Јохан бил псотојано до неа тешејќи ја за подобро утре, лечејќи ѝ ги нејзините застарени рани.

Јохан ја прифатил, ги прифатил нејзините болки и се соочувал со нејзината тага правејќи и да се чувствува спокојно без разлика на поразите. Тоа Јоана не можеше никако да го заборави бидејќи кога и било најтешко тука бил Јохан да и ги залечи нејзините рани со зборови со пегратка со неговата искрена љубов. Ѝ даде дом, а таа замина, дали може човек да го заборави тоа ? Тоа неверство? Замина кај Саша. Колку и човек да биде скршен тоа никогаш не ќе го заборави. Јохан го чувствувал тоа на своја кожа, но ниеден ден не ѝ го префрлил тоа на Јоана. Јохан како Јохан умешно ги криел своите рани не велејќи дека тоа  е погрешно што го прави, тој тие тајни ги стиснал силно во неговото срце, мислејќи дека нејзината одлука е правилна дека со него

ќе има подобар живот, заборавајќки дека се што е минато остава белег наречен рана.

Пред заминување , Јохан отишол до гробот на Надежда за последен пат да се поздрави со неа. Со тешко срце само чекореше кон таму , не оставајќи рамнодушен за што доаѓа. Знаеше дека таа не може ни да го виде ни до го слушне ни да го допре но таа потсвест го правеше сиот тој бес поради загубата на Надежда да ѝ го изнакаже неа. Повторно зеде црвени ружи од цвеќарницата и се упати кон неа.

***,,Јас дојдов најмила. Дојдов за да се поздравам со тебе. Незнам како ќе си одам од тука, но едноставно морам. Татко ти мора да замине за подобар живот. После тебе не ми остана ништо друго за кое што можам да се радувам. Најдов работа во Чикаго па заминувам од овде но немој да мислиш дека ќе те заброавам. Постојано ќе ми си во мислите, постојано ќе те носам во себе, нема никогаш да те заборавам. Ќе се присетувам на само убавите спомени поминати со тебе. Знам беа малку, но вредеа како ништо друго во мојот живот. Ти ги донесов најубавите црвени рози, ме потсетуваат на тебе. Ми даваат смисол за живот дека сеуште постоиш сеуште си жива, но кога ќе ги затворам очите ,сѐ гледам освен тебе. Тебе те нема.***

***И потоа се будам со тоа дека ти си на она ладно место, онаму каде што човек смрзнува пополека знаеш? Коските му се распаѓаат, срцето му се крши, душата онемува. Онаму каде љубов повеќе нема. Да можеш за миг да ја подариш цела. Но тоа го нема пвоеќе знаеш? Само сонот ме остава буден, во него целосно те имам. Но кога ќе ги отворам очите, единствната слика што гледам е празната соба и она креветче каде што сум те чувал некогаш. Се друго е празно најмила. Никогаш не го фрлив знаеш? Тоа мене многу ми значи. Ме потсетува дека ти си тука, во него, ти пеам приспивни песни , те заспивам со мојата виолина. Има премногу љубов во него, твојот мирис постојано е тука твоето сеќавање, се потсетува на една тажна мелодија која си ја всадив одамна во моето срце. Сакам да заброавам на се знаеш?***

***Од како замина твојата мајка Лорен, седејќки така сам се присетував што сега со мојот живот? Толку празнини имав што заборавив и како се викам. Сакав да никогаш да не заминеше Надежда. Моите гревови направени после тебе беа толку големи што не ги береше повеќе во мојата душа. Сакав да можам да направам се за да те вратам но не можев против тоа да одам. Ти си сега тука, сама, лежиш на тоа ладно место , те пуштив овде, те затворив помеѓу овие ладни камења и само немо заминав.***

***Болката не ми ја намалуваш ќерко моја. Кога доаѓам овде се зголемува се повеќе и повеќе. Но наредната недела заминувам. Морав да дојдам да се опростам од тебе. Ќе те носам со себе секогаш. Никогаш нема да те заборавам знај го тоа.***

***Колку и да боли животот нека боли, за тебе душа би дал. Сè ќе оставам и би ти дошол повторно само да ти ги оставам овие црвени рози, знак за љубов и внимание...Тато многу те сака Надежда. Збогум...’’***

Пушти неколку солзи, стана и замина на кај дома со едно скршено срце, неверувајќи дека повеќе никогаш нема да се врати тука кај неа. Погледна уште еднаш на кај неа и замина. Нешто го стегаше од под градите, тоа беше раната која се отвараше постојано за Надежда. Но еден ден мораше да се опрости од неа на било каков начин. Овој беше еден од најсуровите. Еден од најголемите лаги во неговиот живот што мораше да замине без да се враќа повеќе тука. Тоа беше денот кога мораше да се соочи со неа со болката и со тоа неверување дека доаѓаат такви денови кога едноставно мораш да се откажеш од нешто во животот за тоа нешто подоцна да стане едно убаво сеќавање. Сеќавањето кон својата Надежда.

Изминаа точно пет години и од смртта на Саша. После заминувањето на Јоана, не се вратила точно пет години да го посети гробот. Се затворила целосно Јоана во себе и немала храборст уште еднаш да се појави на тоа место. И тежеа раните во душата, како ли да дојде кога не можеше да се соочи со таа слика?

Во неа имаше преголема болка за да може за ден да ја заборави и да дојде. Но копнееше секој ден, да дојде , барем за момент да ја помириса неговата душа. Но имаше милион причини што не се враќаше. На тоа место имаше толку љубов и болка истовремено што Јоана се плашеше од тоа како после тоа ако дојде , како ќе замине . Со кое срце ќе го оставаше таму повторно?

Беше пролет кога Саша почина. Секоја пролет Јоана ќе отидеше во најбилската цвеќарница и ќе земеше три црвени ружи. Едната за нив, другата за нивната љубов, а третата беше за тоа што толку многу копнееше да стане мајка и постојано се потсетуваше и си зборуваше во себе дека никогаш тоа чудо не му го подарил на Саша.

Ќе ги земеше тие ружи и ќе си ги донесеше дома, ќе ги ставеше во вазна, да ѝ дадат значење дека сè уште постои Саша. Дека сè уште живее во нејзиното срце. Таа никогаш не можеше да го заборави. Со него измина едно прекрасно детство и една прекрасна љубовна приказна и покрај неверстовото на Саша. И покрај сè, таа беше секогаш покрај него. Ги прости неговите гревови и остана да живее со него, заборавајќи дека некогаш толку многу ја повредил Јоана.

Но колку и да се вратеше, едно знаеше, таа не можеше да го земе со себе Саша. И колку да се враќа по него, тој ќе остане на тоа ладно место. Тука во Нујорк , почна сосема нов живот, без Саша, без Јохан, само таа со своите сонови. Нејзиниот сон се веќе остварил ја отвори

својата книжарница, но единствено нешто што и недостасуваше на Јоана беше љубов.

Таа во себе немаше повеќе љубов. Имаше само гнев кон животот што некако го пополнуваше со работа, не сеќавајќи се на раните кои постојано ја потсетувале во каква девојка се претворила од како остави се зад себе. Ќе се присетеше и на зборовите на Јохан, на тоа писмо што му го остави, со бес само ќе ги затвореше своите очи и ќе земеше длабок воздух за да не се скрши уште повеќе. Ѝ значеше Јохан многу, но поради нејзината причина таа мораше да го остави , не можеше таа причина да му ја раскаже во лице , па најдобро си помисли дека можеби со писмото ќе сфати зошто мораше да замине.

Но Јохан не е истиот од пред пет години, толку многу работи се промениле кај него, што тој толку многу научил во животот кому треба да се простува а кому не.  Имаше една иста таква покрај него, втора не му требало. Лорен беше иста како Јоана. Темпереаментна и брза. За кажаните зборови после се каееше. Затоа и заминала. Не можеше да се соочи со вистината и постојано бегаше, и ќе знаеше да дојде после сè и да се кае за прошка.

На сето тоа Јохан станал ладен, повеќе не му значеа кажаните и заборавените зборови. Кога нешто ќе се скрши повеќе нема да е исто и колку да го составуваш. Многу добро ја запознал Јоана за сега сите нејзините кажани зборови да ги опрости. Во него имаше бес кон Јоана. Сакаше од една страна да ѝ опрости сè, но од друга страна и Јохан имал гордост. Колку и да сакаше да ја сретне повторно, да ја прегрне и да и каже колку му недостасува, толку сакаше и да не ја сретне, да не ѝ ги виде нејзините очи, да и каже неколку зборови во бес, и да се тргне од нејзиното срце.

Некои кажани зборови вредат исто онолку колку една кажана навреда, само потоа го губат своето значење и стануваат безначајни и колку да ги поправиш потоа. Колку и да се навраќаа двајцата на нивните рани се потешко и потешко можеа да си ја состават својата иднина. Без разлика се што доажа во животот едно беше јасно, ни Јоана и ни Јохан не можеа да живеат без љубов.

Измина и таа недела кога Јохан пополека си ги пакувал своите работи за да се пресели во Нујорк. Тие денови со тешко срце се одделуваше од своето родно место од својот пријател Веда од тие убави и тажни спомени од Надежда. Не заборавајќи на ни еден поминат спомен само ќе се насмевнеше и ќе си ја земеше на рамо својата виолина и ќе засвиреше со искрено срце и солзи како крај на една добра вртоглаво убава приказна од неговиот живот.

Виолината го смируваше на некој начин, му ги затвораше сите негови рани кои биле всадени во душата кои не заминуваа така лесно и брзо, со тие мелодии на кратко само ќе се присетуваше но ќе ги затвореше своите очи и ќе се препуштеше на страста. Во неа гледаше некаков мир. А оние рани кога требаше да замине сакаше да ги остави во своето родно место, како ветер само да ги понесе од себе и да ги заборави засекогаш.

Сега ќе почне сосема нов живот, живот во кој нема да има повеќе болка, ќе биде фокусиран на својата работа, максимално ќе даде сè од себе да ја избрише и од себе Јоана и да почне да живее нормално без никаква трага од минатото. Таму спаѓаше целосно Јоана со своето минато. Животот не се знае колку може да биде суров и реален, животот не дава втора епизода ни од иднината ни од минатото, секој ден е се поразличен и поразличен. Мораш да си го составуваш според своите принципи и граници. Јохан се темелеше кон таа работа, дека никој повеќе во неговиот живот нема да му поставува стандарди за тоа како треба да живее.

Му се испушти приликата со Јоана, сега одлучува сам. Во тие пет долги години добро размислил за сè за сега сето тоа да го уништи. Доаѓањето во Нујорк ќе му даде втора шанса. Со самото доаѓање тој ќе почне од почеток. И она срекавање со Јоана ќе биде од чисто што тој има секогаш почит во неговата душа, ни малку бар за љубов.

Неговата приказна си ја затвори во Чикаго, овде веќе доаѓа друга приказна, сосем различна, поубава, по разиграна, по интересна, по возбудлива, по страсна, по убедлива приказна во која ќе може тотално да се препушти на неговото ново срце во кое нема да пишува- војна.

Одделувајќки се од сите работи кои некогаш му се случиле на Јохан, тој знаеше дека ќе отвори нова страница без гледајќи и копајќи по своето минато. Свесен дека мора повторно да се соочи со Јоана овој пат, неговото срце беше свесно дека се соочува со борбата против

Јоана, дека од тоа нема повторно назад дека мора овој пат да се бори со својата иднина и соочувањето на Јоана без гледајќи и отворајќи си ги двајцата старите рани. И колку да Јоана го оставила, цели пет години Јохан сакаше да се соочи со целата вистина. И колку да била тешка таа ситуација тие двајца мораа да се сретнат за да разговараат , и да ги остават назад сите работи кои дотогаш се десиле.

Без разлика на тешките денови Јохан бил спремен да се соочи со сѐ па и со срцето на Јоана. Тој знаеше дека оние зброови кои ги криел до сега еднаш мораа да излезат од неговата уста. Не беше повеќе мек и љубезен кога стануваше збор за Јоана. Толку многу работи му се десиле поради неа што сега беше спремен да и го откорне срцето како што на Јохан сите овие пет години некаде си го изгубил своето срце поради Јоана.

Додека Јохан се спремал со своите работи, Чарлс во меѓувреме ги известил сите во училиштето дека доаѓа нов професор по музика. Среќен од првата средба со Јохан тој неизмерната среќа им ја соопштил на своите ученици.  Училиштето постоело и беше едно од првите училишта каде беше познато по својата дисциплина макотрпните предавања и успехот од нивните ученици. Чарлс успешно ја водел својата позиција како директор и се бореше постојано, посебно кога доаѓаа оние натпревари помеѓу другите училишта. Сакаше се да биде како што треба , да своите ученици својот труд го покажат најдобро што можат, а со доаѓањето на Јохан тој беше сигурен дека учениците ќе го дадат својот максимум во јуни кога требаше да биде натпреварот по музичките училишта во Њујорк. Веруваше во Јохан и својата посветеност и упорност , гледаше дека може многу добро да ги научи учениците за понатаму тие си направат свое гнездо во животот.

Нестрпливо ја чекаше наредната недела кога Јохан требаше да пристигне. Ќе го запознаеше со својата програма и со градот . Сакаше да му се посвети максимално за да Јохан се приспособи на таа приказна. Чарлс знаеше дека го чека напорна работа поради натпреварот, но не се двоумеше бидејќи гледајќи го ставот на Јохан тие ученици имаа што да научат од него. Беше посветен целосно на на тие ученици и знаеше дека ќе успее тој медал да го освојат повторно како сите овие години назанад.

Од сите ученици кои ќе се натпреваруваа само тројца од нив ќе можеа да добијат стипендија за средно училиште, најпрвин за оние најзагорезните ученици кои не можеа да си го дозволат своето плаќање во училиштата.

Чарлс се посветуваше многу кога стануваше збор за неговото училиште, неговите долги изминати години тука правеше тој сѐ повеќе

и повеќе да се посвети на својата работа како директор. И за оние кои биле по загрозени деца им даваше попуст со тоа што од цела таа сума , им правеше половина на рати. И оние оставени виолини од изминатата генерација ги чувал во своето катче за таквите деца кои не можеа да си дозволат да ја купат таа виолина.

Правеше и донации, „Остави со љубов“ се викаше неговиот проект, секоја година тој го презентираше своето училиште со тоа што ќе поставеше штант во паркот, и секој колку може да остави но да остави од љубов. Па така со собраните средства тој ќе купеше најосновни работи што му биле потребни на училиштето за тие деца се приспособат најдобро што можат, да не им недостасува ништо. Тоа училиште беше познато како хумано училиште и затоа родителите на тие деца беа бескрајно задоволни и среќни што нивните деца ќе научат многу повеќе за разлика од оние обични училишта во Њујорк.

Затоа доаѓањето на Јохан во тоа училиште Чарлс го правеше толку многу среќен. Таа недела подговтвуваше посебна програма за запознавање со нивните ученици. Имаше подготвено толку убава и посебна програма со што учениците би биле посветени многу повеќе од порано. Јохан имал свои принци кога станува шезбор за наставата. Беше посветен, но понекогаш строг кога грешките постојано биле присутни. Сакаше од децата да извлече една убава поука дека кога ќе застанеш на рамо со својата виолина пред публика, тогаш максимално треба да си посветен на неа, само ќе ги затвориш очите и ќе им се посветиш на нив како да тоа ќе ти биде последен пат, ќе им одржиш концерт кои ќе го запаметат, така повторно ќе ти дојдат. Така ќе бидат твои обожаватели, во овој свет многу сурови луѓе постојат, да ти го грабнат твојот сон, затоа ќе се потрудиш тој сон да биде само твој , кој еднаш искрено ќе му го посветиш на својата публика.

Последниот ден во Чикаго Јохан го поминал со средувањето на најосновните работи кои ќе ги понесел во Њујорк. Повеќето време го поминал со Веда во својот двор, им ги оставил клучевите нему за да понекогаш доаѓа тука и ја одржува својата куќа. Ќе му недоставсуваше сè, таму веќе пораснал Јохан, беше тешко сите заборави да ги остави и да замине. Со тешко срце последниот ден ги пакуваше работите и пополека се збогуваше од таа куќа, тоа место, она мечтаење дека никогаш нема да се раздели од тука, не му успеа, тој мораше за него, за подобар живот да почне нов живот далеку од сите.

Во Њујорк го очекуваше многу работа. Првин со училиштето па со сместувањето , па со таа голема средина, со гледањето на Јоана. А нивната работа ги делеше само една улица. Па тој беше свесен дека многу често ќе се среќаваат . Но Јохан сè веќе се заборавил во минатото, не сакаше ни едно сеќавање да го памети како лошо, па затоа Јоана сега ја гледаше како обичен предмет кој некаде толку многу бил поврзан што сега веќе го заборавил дека постои. Подобро и беше така, тој да се сеќава на неа само со убави спомени, а оние

лошите, да ги исфрли од срцето за да продолжи повторно да живее без страв.

Виолината си ја спакувал во актовката и заминал за последен пат во хуманитарната работилница кај децата. Стигнал таму, го пречекаа еден куп дечиња кои се веќе го познавале, тој како и секогаш седнал насредина и почнал да им свири од оние убавите мелодии кои децата ги веќе научиле, а толку многу се радувале, го сакаа како да му е татко кои никогаш тие го немале.

Ја тргнал настрана директорката на хумантиранта работилница, и ѝ кажал дека повеќе не ќе може да доаѓа тука поради заминувањето во Нујорк. Тој сакаше директорката да ги извести децата бидејќи тој не можеше да ги погледне во лице после тоа. Со многу љубов во неговата душа, ја исвирил својата последна мелодија ,станал со едно збогум мои деца, останете здрави и живи, јас ќе дојдам еден ден, да ве видам, кој успеал и кој заминал од ова место да почне нов живот. Постојано ќе ми сте во мислите. Сега јас морам да заминам по потешкиот пат, но сакам секогаш насмевките на вашите лица да се тука и кога да се вратам.

Го испрати директорка до влезот, се поздравија и Јохан заминал, оставајќи зад себе деца кои им беше најпотребно вниманието, љубовта , среќата и храброста да станат чесни луѓе во животот. Furthermore Пополека се одделуваше од најубавите работи што му се случиле на Јохан, знаеше дека свесно се попраќа со луѓе кои за него направиле се во неговиот живот, како ли да му се одолжам? Со што? Можам само со љубов да им возвратам се, сите знаат дека финаниски бев на конец, како можам да усреќам некој со празни раце?

Во овој свет, побитни беа парите, одколку значењето на љубовта. Мојата љубов и колку да ја давав не беше доволна, тие сакаа многу повеќе, и колку да почнував од почеток да ја градам мојата иднина секогаш недостасуваше едно нешто – Оној материјален свет во кој мроав да живеам и прифатам дека само со тоа можеш на денешно време да усреќиш човек.

Дојде и оној ден кога Јохан требаше да замине на аеродромот за Нујорк. Со два куфери во рака и виолината на рамето, се поздравил со Веда велејќи и давајќи му го клучот од неговата куќа.Да ја чуваш добро и ти исто да се чуваш, ќе бидеме во постојан контакт нема да те заборавам пријателе мој. Се прегрнаа и замина со такси на кај аеродромот.

Летот му беше во 13 часот . со што тој пристигнал еден саат порано, зел кафе да се освести и да се присети што остава позади него. Само немо ги гледаше убавините од градот, тоа родно место, како божем да оди во војна. Оди во друг свет, оди во поглема средина онаму каде што луѓето не се како во Чикаго, во Нујорк брзо се живееше, секој гледаше за себе , беше и конкуренција работата, сите се бореа за парче леб. Но на Јохан едно беше сигурно, тој веќе имаше свој стан, работа, само требаше овие стари навики да ги заборави и да почне нов живот сосема сам во Нујорк.

На качување во авионот, очите повторно се свртиле на кај градот, за последен пат да  го види Чикакго онаков како што го остава. Знаеше дека своето родно место нема да го замени Њујорк , но сепак одлучил својата иднина да ја продолжжи и гради во Нујорк.
Чарлс го чекаше нестрпливо на аеродромот за да го упати кон својот стан. Да го запознае од почеток со таа нова средина. Можеби беше

преголема но од ден за ден ќе ги проучуваше  тие големи улици, тие паркови, тие факултети , тие училишта , целиот град ќе беше во неговата дланка.

Јохан со себе го понесол и оној дневник каде си ги запишувал сите спомени од Надежда и тие мелодии кои се биле пишани внатре. Го отвори во авионот да се подсети на нејзината мала муза Надежда. Толку мечтаеше да биде сега со неа, да ѝ го покаже светот макар само на еден ден пред да замине. Но не успеа во тоа. Најболната работа што си ја оставил Јохан таму беше Надежда.

И илјада пати да се сеќава , таа ќе остане таму на тоа ладно место без да знае колкава ли љубов прпуштила овие сите долги години. Макар на кратко само да ја помириса, да ја почувствува, да ја поседува, макар на кратко тоа да не беше сон, туку реалност. Да беше се онака како што тој сонувал, но од сонот се будиш празен нели? Но животот го донесе предалеку од сѐ, се што останало таму беше само еден белег на срцето изграфиран во душата на Јохан кој немо си го задоволуваше сопственото его.

После сат и пол тој пристина на аеродромот во Нујорк. Таму го чекаше Чарлс во чекалницата . Јохан стапна на асвалтот , знаеше дека е во Нујорк , но не беше свесен дека баш и по овој асвалт години ќе треба да се движи и да не се врака повеќе никогаш во Чикаго...Се прегрнаа со Чарлс.

- Како помина летот Јохан?
- Супер , бев возбуден , одвај чекав да пристигнам тука изговори Јохан,
- Ајде сега ќе те однесам во твојот стан, да се одмориш малку бидејќи утре е нов ден, утре почнуваш со работа во училиштето изговори Чарлс.
- Баш се радувам директоре, проговори со насмевка Јохан

Зградата беше на седум спрата, Јохан беше на третиот . Се наоѓаше десет минути од училиштето каде што тој ќе работи. Чарлс кога влегоа во станот почна да му објаснува. Овде е дневната, овде имаш голем балкон кој гледа право во градот, овде ти е спалната соба, и купатилото , овде имаш и мала кујна . Ти се допаѓа? - Ова е и премногу, како можам да ти се одолжам Чарлс?- Со тоа што ќе го водиш училишниот натпревар и напорно ќе работиш до тоа со твојот клас.
За финансискиот дел немој да се секираш, платено е унпаред за три месеци, па потоа го направив по пола да плаќаш, па после тоа ако планираш да живееш во овој стан по пола јас и ти ќе го купиме.
Но тоа не можам да го прифатам директоре, зошто се задолжувате толку за мене? Изненадно изговори Јохан. - Бидејќи верувам во тебе и твојата способност. Му рече Чарлс.

- Ви благодарам на се, еден ден ќе ви се оддолжам за се што направивте за мене.

-Ти само прилагоди се на оваа средина потоа е лесно Јохан. Јас сум тука за сѐ што ќе ти притреба Јохан не си сам, ајде сега одмори се,

распакувај се утре те чека напорен ден со децата. Се гледаме во осум часот наутро до тогаш догледање. Јохан излегол на терасата, запалил една цигара , ги оптегнал своите нозе на другиот стол и ги затворил очите.

Ова е тоа си рекол, ова е мојот сон, успеав после толку години да станам подобар човек. Погледнал кон небото и со солзи во очите рекол - ***Ќерко моја, успеав, сега сум подобар човек, благодарение на тебе мојот сон, стана реалност. Станав професор по виолина ќерко моја. Да беше тука со мене, ќе се гордееше на својот татко најмила****....* Го допи своето горко кафе, влезе внатре и во бирото во дневната соба, ја зеде тетратката за новите ноти за наптреварот, и онаа песна која ја напишал еден од учениците, составуваше мелодија која би му прилегала на својот текст.

На натпреварот ќе учествуваа вкупно 15 училишта од кои ние спаднавме тука. Моравме да бидеме први , спремни и храбри, иако се наптреваруваа многу ученици, само тројца ќе можеа да добијат стипендија и медал за добро отсвирено дело.

Јохан го даваше максимумот, најмногу поради понудата на Чарлс и неговото внимание кон него. Сакаше да му се заблагодари на некој начин, што најде сместувалише за Јохан . Другиот ден се разбудил со добра ведрина на лицето, се спреми и отиде на кај училиштето, но по тој пат мораше да се сретне со книжарницата на Јоана. Но правејќи се тој ден помина без никаков поздрав со неа. Влезе во училиштеето , се поздрави со Чарлс и тој го упати кон својот кабинет му објаснуваше какви се работите овде дали треба промени или не тој нека си одлучи. Оваа ти е и училницата каде ќе држиш настава со децата. Било каков проблем да имаш, знаеш каде да ме најдеш.

Јохан силно воздигна и влезе училницата. Таму го пречекаа учениците од петто одделение, на тие ученици веќе му бил познат Јохан бидејќи им предавал. Учениците беа среќни што професорот е Јохан и што можат многу повеќе да пишат мелодии за натпреварот што ќе се одржи во јуни. Беа питоми деца, некои даваа максимум резултати а некои пак од оние богатите семејства не се замараа со тој натпревар ни пак имаа желба да научат виолина.

Во шкавчето во кабинетот стоеа виолините собрани од хунамнитарната забава во парокот. За да ако дојде и се запише да има своја виолина ако неговото семејство е загрозено. Имаше вкупоно 30 деца, само првите три деца ќе се натпреваруваат во натпреварот во јуни. Прв беше Стивен кој Јохан го избрал како најдобар текст и мелодија, другите двацата сѐ уште не се избрани . Имаше доста различни теми на кои пишуваа , сите беа посебни но некако се истакнуваа од тоа на Стивен. Но Јохан овој викенд морал да избере уште двајца ученици кои можат да конкурираат за натпреварот.

- Добар ден учееници мои, од сега јас ќе ви бидам професор по виолина, претходниот професор е веќе под пензија, па за било што можете кај мене да се обратите. За утре имам важна задача.

Би сакал да излеземе сите во паркот повторно но овој пат јас ќе ви дадам тема на кој можете да ја пишувате песната и создадете мелодија. Темата се вика „Надеж“ Може да се работи за љубов, за сеемејство, за болка, за смеа, за надеж во животот , вие одлучете. Утре во девет часот наутро ќе ве чекам во паркот , понесете лист хартија , пенкало и виолина.

Учениците го послушаа својот професор па утредента веќе се биле собрани во паркот. Биле точно триесет деца. Од тие триеесет деца само двајца ќе можат да се натпреваруваат во јуни. Така беше одлучено во секое училиште само по тројца да бидат одбрани. Јохан ги седнал на клупа .

- Ајде сега систе иставете ги своите листови и почнувајте да пишете на темата „Надеж“ За пола сат ќе ми ги предатете тука, кога ќе ги прегледам утре ќе ви одговорам кој уште двајца ученици продолжиле напред, им нареди Јохан.

Утредента стигна Јохан во училштето со листовите во тетратката од песните. Седна на катедрата пред учениците сакајќи да им ги соопшти и другите двајца кои освен Стивен ќе се натпреваруваат.

- Елизабет , ќе можеш ли да излезеш те молам ? Ја повика Јохан.

Ѝ го подаде листот и таа почна да чита на цел глас. Елизабет потекнуваше од богато семејство, нејзината прабаба имаше свое царство, со што сѐ ѝ оставила на нејзината внука, сега Елизабет живее во палата, но ѝ недостасуваа нејзините родители ко ги изубила од мала, па морала сето ова детство да го помине со својата прабаба. Стана ѝ отиде да го чита текстот.

***„Да се губи надеж,***
***Е исто како да се изгуби љубов од душата.***
***Ако се губи надеж,***
***Исто е како да се дели телото од срцето***
***Да се губи надеж, ,***
***Е исто како да си ја изгубиш розата во сите трња***
***Да се губи надеж,***
***Е исто како да дел од твојта душа замине кај друг,***
***Да се губи надеж,***
***Е исто како на пеперутката да се исечат крилјата***
***Да се губи надеж ,***
***Е исто како во љубовта да љуби само еден човек***
***Да губи надеж,***
***Е исто како да си му ветил нешто некому , а тоа сепак биле празни зборови,***
***Да се губи надеж,***
***Е исто како во војна да победиш а да не се надеваш дека си успеал,***
***Да се губи андеж ,***
***Е исто како сонцето да го одделиш од небото.***

***Тоа е надеж, да се надеваш дека еден ден ќе сватиш и зошто воопшто постоиш.,,***

Останаа неми сите во класот, станаа аплудурајќки и на Елизабет. Јохан се веќе наежил од овој текстот што не остана рамнодушен на тоа и тој стана заедно со нив.

- Ти благодариме Елизабет можеш да отидеш на место. Ти си втората претставничка на натпреварот во јуни. Придружи му се на Стивен.
- Џек, те молам излези и дојди овде.

Џек беше едно ситно темно дете, посвоено во 1993 година, за него музиката му преставуваше синоним на убавина, мир и спокојство во душата, и постојано пишваше и пишуваше.
Те молам прочитај го текстот , изговори Јохан.

***,,Што ако те љубам, кога немаш надеж во душата?***
***Што ако ти пружам мојата љубов, дали ќе ти е доволна?***
***Животот е полн со надеж.***
***Зарем не копнееш ли малку по надежта која се скрила негде под тие твои крилја?***
***Надеж,***
***Ќе речам и повторно во мојата соба ќе се затварам.***
***Дај ми барем малку надеж,***
***Од твоето срце нека излезе милост кога веќе моево не ти е потребно***
***Колку да го негуваш станува немо***
***Кога немаш надеж, а имаш само тронка љубов во себе, знај дека не се гради љубов и надеж само со зборови.***
***Ќе те наречам надеж,***
***А знам дека си копнеж за мене.***
***Ќе те наречам љубов,***
***А знам дека се си освен не надеж.***
***И повторно ако би те љубел,***
***Би те љубел со надеж во себе***
***Додека ти ги бараш своите недостатоци,***
***Јас надежта ќе ја претворам во љубов,***
***Да знаеш дека сепак постои еден збор во мојот живот кој се нарекува – НАДЕЖ.***

Јохан пушти една солза, се сети на Јоана, силно го прегрна со едно големо браво.
Сите други ученици ракоплескаа силно на својот труд од Џек. - Браво Џек ти си третиот одбран за натпреварот во јуни, би сакал да им се заблагодарам на сите ученици за својот труд, сите бевте одлучни, јас не ве делам, но нека победи најдобриот.

Стивен, Елизабет и Џек, Јохан ги подготвувал макотрпно по неколку часови. Имаше секакви мелодии некои одговараа на темата некои не но Јохан целокупниот резултат ќе им го кажеше на крајот.
Јохан ќе водеше битка против 15 училишта и секако сакаше да победи нивното училиште бидејќки тие се потрудиле баш да го постелат своето срце на бината.

Чарлс му се восхитувал на таленот на Јохан и онаа рамнодушност, бил горд и на своите ученици што така лесно ја прифатија таа задача. Се плашеше Јохан но тоа тајно го криеше. После се , сепак тие се само деца кои знаат некогаш како мало дете да се скријат врз вистината и судбината и поразот.
Јохан го одржал и последниот час за денеска.

Си ја понел со себе актовката и заминал на кај дома. Во меѓувреме на улицата беше излезена Јоана. Погледите повторно им се споија. Но овој пат, Јохан беше тој со својата гордост која ја погледна и немо само замина од таму. Јоана останала без зборови, сакше да довикне но што ќе му рече? Дека се кае после сè?

Нивното постоење веќе не беше истото, беше поразлично, со поинаков елан во душите. Таа сакаше да го придобие повторно, а Јохан сакаше да ја избрише засекогаш.
Кој ќе биде во право ?

Јоана целата растреперена влезе во својата книжарница, го отвори дневникот на која што страна пишување за доаѓањето на Јохан.

А Јохан замислен и нервозен се заклучил во собата , со една чаша црвено вино покрај себе и поглед кон Нујорк. Соочувајќи се со реалноста, беше свесен дека постојано ќе ја сретнува Јоана додека е жив. Тие беа толку блиску, а со срцата толку далеку, толку блиску, а погледните никогаш вкрстени, толку блиску а душите осамени. И се она што требаше да дојде е тишината, огинот , пепелта и едно скршено раскрвавено срце кое си го заборавиле во пепелот кој веќе одамна згаснал од нивните души.

Наредниот ден Јоана морала да замине за Сан Франциско, да ја промовира својата најнова книга која беше посветена за Саша. Со таа книга се експонира во најдобро светло. Можеби дека целата биогравска книга се состоеше за нив двајца.
Таму ја пречека претседателката на култура Лаура Грамсоли . Беше една од најдобрите и презентерки но и за организации за книгите прва. Се грижеше за новите млади автори, правеше секакви конкурси , дури и за оние најзагорзените кои не можеа да си дозволат да си купат книга , таа од срце им ги подаруваше. Сакаше луѓето да читаат, така повеќе ќе се образуваат, ќе станат подобри луѓе.
Доаѓањето на Јоана , Лаура ја направи среќна и спокојна. Еден дел од книгите остави за хуманитарната работилница, другиот дел го остави на штантот каде ќе се промовира книгата , а требитот дел и го подели на Лаура.

Со своето доаѓање Јоана беше добро почестена. Беше сместена во нејзиниот луксузен хотел со пет ѕвездички. Таму требаше да остане седум дена . Секој ден, на различни луѓе да ја представи книгата. И беше особено благодарно на Јоана што баш таа беше Лаура , позната како автор на многу бестелери и директор на кулутурата со познати авторски дела, Јоана не можеше да се воздржи и затоа ги купи сите шест изданија од книгата која беше запишана во историјата „Играта на Осамената Дама“.

Имаше што да се види во Сан Франциско, тие познати авотри, тие совршени луѓе, елеганти дами со долги тоалети на нив, раскошни ѓердани. Јоана во холот пополека застануваше на секоја една да ги разгледа какви ли всушност книги постојат надвор што се од романсата на една двојка , надвор од љубовта, а внатре во гневот.

Неколку чекори подолу здогледа еден млад автор кој имаше извадено неколку книги. Застана и го праша.

Извинете јас сум Јоана , писателка сум, доаѓам од Нујорк, би сакала да купам книга што не е порзана со љубовта, туку значењето се дава на гневот и војната дали имате таква книга?

Па вие сте на право место, би ти ја препорачал книгата ,, Кој плаче после војната ? Книга која ќе те поврзе со минатото назад со векови. Има многу малку љубов, но фокусирана е на војната, ропството, бедотијата, осаменоста, стравот, грижата и едно мало спокојство на село.

- Ја земам , колку треба ?
- Не треба ништо јас сум од хумнатиарните рабоилници даваме љубов за возврат тие ни подаруваат книга .

Ја извади од ташната Јоана својата книга и со посвета му ја даде на младиот автор со едно ви благодарам од срце. Се надевам дека и мојата книга ќе ве воодушеви, повеќе е автобиогравска затоа можеби мене ми е најомилена.

Седна во холот на масата,и порача кафе. Размислувајќи колку може вака да помогне на луѓе кои не се во можност да купат книга. Па затоа наредниот ден , таа постави еден розев штанд во холот, ги нареди своите шест книги кои не се поврзани една со друга и чекаше луѓето пополека да доаѓаат и да се заинтересираат за нејзините книги.

Иако беше преполнат целиот штант таа имаше верба во себе дека барем неколку нејзини книги ќе ќе достигнат до читателите.

Помина еден саат, па почнаа некои луѓе да се заинтиресеиррат за книгите на Јоана. Јоана пополека во розева хартија им ги пакуваше своите книги една по една , и како поклон ставаше привезок од Нујорк за да може така да ја сеќаваат и да доаѓаат кај неа во својата книжарница.

Поминаа деновите, последниот ден ѝ останаа уште неколку непродадени книги, па реши тие книги да ги подари во министерстово за култура како знак на благодарност што ја повикаа до тука да ги презентира своите книги.

Таа и беше особено драга на Лаура , што и овозможи во овие тешки денови,луѓето да читаат добри книги, да уживаат во спокојството на литературата, наречана една мала љубовна приказна раскажана до срж, да размрда секоја коска од телото, и да направи насмевка на лицата кои од тага не виделе ништо подалеку.

## ВОЈНА СО СЕБЕ

Има некои морињa, толку немирни, ќе го фрлаат бранот до плажата и повторно се враќаат. Има едно место таму на тој брег каде се околу тебе е песок, а тишината прави совршена носталгија за потрага на едно човечко срце. Има таму едни камчиња потешки од една душа, и едно мало скршено срце кое ветерот го разбранува. Ни една бура досега не донесла оволку болка, но затоа донесе само зборови, оние најопасните, недоверливите, најстрашните, најмоќните некаде таму под морето, некаде длабоко како што човечката душа е премала кога станува збор за срцето. Како бумеранг само ги следиш чекорите, оние стапалки кои те водат до индината, бидејќи иднината е совршена, а несовршеноста човекот го прави бесен и нереален кога станува збор за душата. И доволна ќе беше тишината кога во во неа постоеше копнеж, каде љубовта ја прегазуваш за твоето совршено срце и ја храниш со со своето постоење и его.
И се сеќава Јохан на неговите порази и успеси, и упорно продолжува да биде, нели е време кога ќе дојдат бурите?

На тоа место единствено што недостасуваше беше храброста, борбата со сопственото срце и еден мал копнеж дека на крајот од тунелот секогаш доаѓа светлина.Но едно беше сигурно, срцето на Јохан повторно се охрабрило со нова љубов и почит кон самиот себеси. И тие бури што биле надојдени, ги оставил во своето родно место, за да може овде со мир да почне нов живот. Живот како професор по виолина. Беше благодарен на Чарлс на вниманието што му го посветувал нему.

Го чекаше напорна работа , посебно последниот месец кога беше натпреварот.Но Јохан бил таков, скромен не упиклив човек, што сакал секогаш да има правда на  оценетиот труд. Јохан пристигнал во училиштето, го пречека Чарс со раширени раце за добредоје. Го однесе во својата канцеларија, баш кога за десет минути почнуваше часот. Некои од тие деца веќе го памтеле, допрва другите деца треба да ги освои.Чарлс влезе во училницата да се запознаат со новиот професор по музика.

Драги деца, ви го представувам Јохан , профеосор по музика, смер – виолина ,од денес па до крајот тој ќе ве научи на вашикте виолини, ќе се спремате заедно за натпреварот во Јуни.

Јохан им се престави и седна на катедрата.

Добар ден деца, јас сум Јохан кој ќе ви предава часови по виолина. За овој денешен ден, имам спремано неколку ноти кои би сакал да ги чујам од вашата виолина.

Започнал со предавања со тие триесет дечиња. Внимателно го слушаа и учеа за натпреварот во јуни .

Кога завршија сите предавања , Јохан близу училиштето седнал до едно кафуле кое се наоѓаше во центарот на градот. Знаеше дека мора да помине од улицата кај што е Јоана, но брзајќи само помина без да се сврте назад.  Седна да си ги одмори мислите, да се соземе дека повеќе нема да се врати во Чикаго, дека сите сонови кои се биле скршиле таму внатре во душата на Јохан се само скршените парчиња од минатото кои направија пекол и војуваа со срцето.

Беше убаво сончево време, имаше неколку маси до него пополнати и тој сам во кафулето. Единствен пријател што го имал беше Чарлс, но бидејќки беше зафатен за натпреварот не можеше да дојде. Постоеше уште една, Јоана.

Но колку и да беа блиску, сепак физички беа толку далеку.  И да поминаа пет години, но во тие пет години Јохан не можеше да ѝ опрости на Јоана за тоа што го оставила така. Цела таа година барајќки ја неа изгубил цел еден век. Ја гледаше со подруги очи, оние најранливите, наврeдливите, насолзените , оние каде поразот се гледа преку солзите.

Тоа не личеше повеќе на љубов, тоа беше измачување на самото его и гордоста на Јохан. Не сакаше да ја сретне иако беа во исти град. Сакаше да го заборави цело нејзино минато, цело тоа нејзино постоење, таа насмевка, тој мирис, таа совршена нејзина силуета, сѐ што наликуваше на љубов, сега се претвори во само обичен пепел кога згаснува и лета како фениксот.

Јоана во меѓувреме ја затвараше книжарницата, беше повикана на една конференција од еден познат писател кој бил дојден од Сан Франциско да им предава за најновата книга. Поминувајќи покрај кафетеријата го здогледа Јохан како седи сам некаде со длабоки мисли во себе .

Сакаше да му пристапи но со кое лице да се доближи да се преправа како ништо да не било. Подзастана на неколку минути и тргна на кај него.Го чепна по раме и проговори - Добредеојде во овој свет наречен Њујорк Јохан.

Јохан  не ни ја свртил главата , ги фрли парите и замина без збор. Ни лицето не и го видел, сиот со гнев замина само да не ја докрши излузијата од таа несовршена приказна А тоа беше Јоана.  Јоана остана нема, студена, преплашена со пола уста само седна на столчето, срцето ѝ тропаше двеста на саат. Сакаше во овој момент да се покае толку многу но беше премногу брза кога станувaше збор и за простувањето и за кажаните зборови кои никогаш не требала да ги каже. Тресејќи се само побара чаша вода и седна замислена кога го виде Јохан.

Зарем толку ли е ладно срцето кога престануваш да љубиш? Зарем душата е толку празна кога спомените ги нема повеќе? Зарем љубовта не е заедно да дишеш со неа непрекинато и силно? Зарем во едно срце нема илјада рози кога љубиш? Зарем јас не љубев силно што срцето мое се крши на илјада парчиња? Зарем спомените не болат повеќе од душата и срцето? Зарем зборовите веќе биле безначајни кога станувaше збор за љубовта? Зарем може солзите да бидат нереални, туку станале толку вештачки на лицето? Зарем човек не љуби кога е најскршен? Зарем човек не плаче кога ќе ја изгуби својата љубов?

Јохан изгубил сè, па и мене, што ако ги поправам работите, дали еден ден ќе може од срце да ми го прости моето заминување без да знае дека моето тело се распарчуваше сè повеќе и повеќе после мојата болест? Зарем ако му кажев, од сожалување ли ќе беше со мене? Зарем може човек после тоа да љуби и кога знае дека еден ден ќе го нема повеќе?

Во живтотот на Јоана , сета таа приказна не беше совршена. Имаше многу голема причина што така си заминала од Чикаго. Во Њујорк имаше подобри доктори за нејзината болест и таа нејзина неплодност. Таа секој месец одеше на терапија, секој месец ги чувствуваше инекциите во пределот на стомакот, таа се мачеше цели пет години со тоа, постепено се ширеше и нејзината болест последните две години веќе критично се измачуваше во толку голем град сама, за да го заборави тоа затоа ја отвори својата книжарница, за да тие мисли се претворат во една прекрасна поеизја.

Јохан не ја знаел ситуацијата на Јоана, таа тајно криеше од сите. Знаеше и по денови да лежи во својот кревет од болки во пределот на стомакот па ќе се завтикаше добро во ќебето , ќе потпивнеше од чајот и ќе заспиеше.

Но мислите псотојано ѝ биле кај Јохан, таа свесно знаеше дека Јохан е тука во Нујорк на само неколку метри од нејзината книжарница, но како ли да пристапи без да замине? Тој копнеж ја убиваше Јоана.

Сакаше од една страна да му каже на Јохан зошто така само со писмо заминала, а друга страна ѝ беше страв дека ќе стане и ќе си

замине. Во натешктие мигои единствен човек што ѝ подаде рака беше Јохан тоа не можеше да го заборави па затоа сакаше прошка од него. Но не е лесно да простуваш после сè нели? Таа бараше начин, колку што ќе ѝ остане време од животот да му објасни дека се што направила била за нејзино добро, да му кажеше зошто така заминува може и тогаш ќе се случеше да никогаш Јохан не замине од Нујорк.

Но тој не беше како другите, после смртта на Саша, тој се повелкол од животот на Јоана. Не сакаше туѓото срце да го земе за себе па затоа се оддалечи од неа.

Другиот ден, се пробуди Јоана со мачина во стомакот но решена беше да ја отвори својата книжарница бидејќи денеска ѝ пристигнуваат новите книги од писателот кој држеше конференицијa во Сан Франциско. Мораше да биде присутна и да ги нареди по ред книгите кои се веќе биле пристигнати пред дуќанот. Многу луѓе ја знаеле книжарницата, веќе шеста година како е отворена. Нејзините обожавателки постојано влегуваа и ја бараа нејзината книга, Јоана восхитена од нејзиниот успех со секоја продадена книга му подаруваше мал дефтер за нивните спомени.

Беше дванаесет часот попладне, смената на Јохан беше од осум сабајле до дванаесет Јоана знаеше кога ќе заминува од училиштето па го чекаше на раскрсницата.

Во тој момент Јохан излегувал од училишето. Одејќи ја здогледал Јоана, Јоана се стрчала по него.

- Јохан застани те молам!!!
- Нема за што повеќе да зборуваме јас и ти Јоана , остави ме на мира.
- Но не можам да те пуштам без да знаеш сè.
- Доволно знам Јоана, заврши сега сè, и минатото го заборавив, а и тебе.
- Не немаш ништо заборавено, само сакаш да заборавиш, никогаш не те заборавив Јохан.
- Доста беше со овие детски приказни немам време морам да одам Јоана.
- Но мораш нешто да знаеш за мене Јохан те молам послушај ме....
- Жал ми е Јоана, предоцна е. Замина од неа , Јоана само го фати за рака и го бакна во усната.
- Што правиш ?!?! Дали си ти нормална?

Ѝ ја пушти раката на Јоана и замина. Јоана целата растрепрена само викна – Умирам Јохан.

Јохан одејќи се сецна од тие зборови па се сврте кон Јоана?

- Што рече? Умираш?
- Ми најдоја тешка болест кај јајниците, оперирана сум , во пределот на стомакот сум шиена можеби илјада пати, а тоа со неплодноста дојдов затоа овде, но не можев да се соочам со тебе и да ти ја кажам вистината, заминав за Нујорк да одам на докотр

да се осигурам дека тоа не е вистина, но за жал испадна како што очекував.

- Зошто сега ми го кажуваш Јоана? Каде бев јас сиве овие години? Да знаев не би се одделил од тебе ни минута. Ќе бев постојано покрај тебе.
- Не сакав да те измачувам за мојата болест, еден куп обврски имаше после мене ти ете виде и самиот до каде стигна. Не сакав да ти бидам товар, не сакав да ме сожалуваш за да бидеш со мене. Не ми требаше тоа. После Саша почнав нов живот надвор од сите , самостојно да можам повторно да застанам на нозе. Но се појави друг проблем со мене, најважното нешто што го сакав е да станам мајка. Ни тоа не го добив

Ја фати Јохан за рацете, со едно многу ми е жал, не ти ја знаев ситуацијата , да знаев би ти дозволил ли да заминеш до таму? Само бев гневен на тоа писмо, ме разочара затоа и не сакав повеќе да имам контакт со тебе, но судбина нè споила. Таа иднина ни ги отвори очите дека ние двајцата припаѓаме еден за друг. Јас не можам без тебе ни ти без мене. - Јохан, ти нема да ме прифатиш ваква каква што сум, тргнав по други патишта оние најтрнливите каде човек заглавува во сопствениот бес. Продолжувајќи по тој пат се сретнав и со мојата болест, ти можеби ќе ми помогнеш но срцето од ден за ден овенува во мојата душа, сега е прекрасно да променам сè и да почнам од почеток. Сега е веќе предоцна и да ми простиш и да ти простам јас тебе. Но сакам да го вратиме нашето пријателство во тоа верувам. И верувам и ти дека би го сакал истото.

- Јас Јоана не престанав веќе пет години да те сакам, зарем сега би се откажал од тебе бидејќи имаш страв од загуба? Каде ти отиде довербата што ја градевме заедно? Се сеќаваш дека таа година еден покрај друг бевме и се соочувавме баш во вакви ситуации. Како ме бодреше ти кога ја загубив Надежа? Сакаш и сега кога те пронајдов да те изгубам? И јас останав сам Јоана. Цели пет години немам допрено женско тело мислејќи на тебе. Зарем не помисли дека можеби баш ние сме тие кои треба да се заедно во животот? Сети се колку ли солзи пролеавме заедно, не сфакајќи дека тие солзи значеле како патоказ во животот кон љубовта. Јас ја изгубив Надежда, ти Саша, но не смееме да застанеме на една точка и да се молиме дека животот ќе остане толку суров спрема нас.Ти си една посебна и силна личност , го отвори срцето и кон небото и кон љубовта, тебе не ти треба ништо друго освен мене. Ти постоиш поради мене, јас постојам поради тебе . Двајцата копнееме цели пет години за да денес се сретнеме и искажеме сè што ни лежело на душата. Те молам дојди кај мене дома, ќе поразговараме на темата со кафе, ќе дојдеш ли?
- Само да го затворам дуќанот почекај ме. Му рече Јоана на Јохан.

Отидоа во станот на Јохан, а Јоана седна до каучот додека го правел кафето. Убав поглед имаш Јохан, излезе на терасата Јоана , запали една цигара и ги испружи своите нозе.
Му благодарам на мојот директор Чарлс што ми овозможи да престојаувам тука, три месеци тој ќе ми плаќа додека не добијам плата, па потоа после три месеци ќе плаќам по пола, мал но убав стан е доволен е за мене....Излезе Јохан со кафето каде што седеше Јоана.

- Јоана те слушам ајде.
- Беше едно лето , тешко , надвор улиците чадеа од топло. Тогаш уште бев со Саша , се подржувавме еден со друг за сѐ. Еден ден станав со мачнина во пределот на јајниците па закажав на доктор. Кога отидов таму, ме пречека мој другар гинеколог е. Само гледаше, и не зборуваше ништо. Ќе ме погледнеше мене па во екранот па во мене па повторно во екранот.

Те молам облечи се Јоана и седни ми рече докторот. Јоана жал ми е што треба да ти го соопштам ова, но ти си 99,9 проценти неплодна, блокирани ти се јајцеводите како резултат на воспаление и предходна извршена операција. Многу ми е е жал.

Го гледав доктороpт цели пет минути и станав да тргнам за на кај дома. Зарем од сите жени , јас што сакам толку деца да не станам мајка? Зошто јас? Како ќе му кажам на Саша, а сонувавме за дете. Отидов право дома, Саша се веќе пробудил и ме пречека со насмевка, но на моето лице имаше само солзи, отидов и силно го прегнав...Што е работата Јоана ? Тивко ме праша Саша. -Готово е сѐ Саша. Откажи се од мене, јас никогаш нема да можам да ти подарам дете, резлутатите излегоја дека 99,9 проценти сум неплодна. Можеш слободно сега да ме напуштиш, нема да бидам мајка...Но Саша на сето тоа остана невин кога ме виде и седеше покрај мене и силно ме гушкаше. Сакаше од бес да искрши сѐ околу себе но се воздржуваше да не ме повреди. Тие тешки денови ги поминавме заедно, сѐ додека тој почна да пие премногу и да не се враќа дома. Почна да се гледа и со мојата најверна другарка Кетрин, па кога дознав заминав од Нујорк и дојдов во Чикаго. После големите караници се спакував и дојдов.

Но ете, од тоа што премногу сакав, му простив се. И не се каам за ништо Јохан. Се помирив со тоа дека никогаш не ќе станам мајка, си ја ублажив болката со раната која се всадила во моево срце, ја затворив таа тема и повеќе никогаш на никого му ја немам кажано. Кога дојдов овде ми се влоши ситуацијата, па ме правеа операција, малку ми е подобро , живеам од ден за ден и се молам да ми прости Бог , што бев сурова кон луѓето кои што ги сакав. Затоа барав од тебе да ми простиш.

Јохан само ѝ ја подаде раката, силно ја стисна и ѝ рече, повеќе никогаш нема да те напуштам те молам пресели се тука кај мене. Ќе те чувам како капка роса, ќе ти го негувам тоа невино и скршено мало срце.

Ќе ти биде подобро, те молам дојди пресели се кај мене, можеме да почнеме од почеток сè . Знаеш оние моменти што ги делевме заедно за мене имаат големо значење во животот, ете не сум ти кажал но сиве овие пет години јас те љубам Јоана. Вљубен сум во тебе од првиот ден кога тропна на мојата врата. Тогаш сфатив дека во животот ми треба девојка каква што си ти. Но тоа го криев цели пет години за да не те повредам. Кога те видов со Саша заедно , се повлеков во себе и повеќе не сакав да изговорам дека те љубам би било не фер да те љубам сеуште додека си покрај Саша затоа и остана во срцето таа љубов. А би сакал порано да ти кажам но ти ме гледаше само како пријател ништо повеќе. Јас таа тајна ја споделив само на мојот пријател Веда, ми ги виде очите насолзени и гневни .... Си помисли дека љубовта и не е толку лесна како што изгледа , ме подржуваше и ме тераше да те побарам, но од како замина ти , јас продолжив напред со животот, една година те барав, но во таа една година како еден цел век ми помина без никаков знак да разберам дали си жива. И копнеев верувај ми само уште еднаш да те видам и прегрнам да знам дали си добро . Да знаев за твојот случај ќе дојдев кај тебе и заедно ќе победевме сè. Но ти се криеше од сите а најмногу од мене, зарем би те повредил ли јас тебе?

Јохан доста многу работи се променија кога се преселив во Нујорк. За да ја победам болката ја отворив книжарницата, патував често по конференции и така се ослободував од таа рана. Не дека не сакав да те видам, само немав храброст да се соочам ни со тебе ни со другите. Кога почнав со работа тука, се променија многу работи. Каде и да се свртев го гледав ликот на Саша , како да ме тераше да се вратам во Чикаго, но и таму имам доста негови спомени што најлесниот начин да ми биде подобро беше тука , во Нујорк. Една година се што посакував е мир во душата. Кога веќе сфатив дека не го има повеќе Саша, една ноќ решив да променам нов лист во животот. Тој не се враќа, не можам да го повикам да дојде па затоа со тоа што не престанав да пишувам, напишав една книга за мене и него, таа беше мојата последна книга посветена на спомените наши собрани во една мала приказна на лист ахртија.

Мислев и на тебе , но не можев да се вратам во Чикаго , овде течеше мојот живот , далеку од сите. И кога те сретнав тебе тука, срцето ми се растрепери, коските се веќе распаднале од возбуда , душата онеме, сакав силно да те прегнам, но знаев дека го немам тоа право после тоа писмо. Сакав да ти објаснам сè еден ден кога ќе дојдеш ти овде. Ете овој ден е тој кога разбра зошто сум заминала без зборови, се надевам ќе ме сфатиш и ќе ми ја разбереш причината за мојата болест. Без разлика дали ќе ми простиш или не јас своето го кажав, не морам да ти објаснувам повеќе за ништо, само прифати ја мојата болка. Соочи се и излечи ја ако можеш бидејќи јас сите овие пет години се борам со тоа дека од ден за ден можам да умрам без твоето простување. А за да живеам кај тебе е многу рано, се плашам дека не

јас, туку ти ќе заминеш од мене и повторно да се распарчи таа душа моја, тој внатрешен допир од тебе.

- Те молам размисли и кажи ми за мојата понуда, сега имам предавања морам да одам , чувај се.
- Ќе те известам Јохан, ти благодарам.

Си заминаа двајцата со мисли еден кон друг дека можеби овој пат ќе биде поразлично, дека љубовта ги ослепила сиве овие години, што сега си најде свое катче во душата, дека понекогаш и душата онемува кога љубовта е  во прашање, а срцето толку здробено што повикува надеж од сите страни за да можат поспокојно да љубат како некогаш. Но не секогаш можеш да се потпреш на среќата кога водиш војна со себе, а најтешкиот дел е тоа како можеш да победиш без ниту еднаш да се предадеш. Јоана со мислите кон Јохан, да отиде да остане каде што е, а Јохан му се полни душата дека можеби овој пат навистина Јоана ќе дојде кај него да живее со него заедно. Илајда причини им се вртеа во нивните глави , но едно беше сигурно, дали простувањето ќе биде искрено?

Јохан пристигнал во училиштето, повозбуден од било кога. Влезе во канцеларијата да си ги смири мислите. Разговорот со Јоана толку го притискаше дали правилно донесол одлука или тоа е што никогаш не можел да ја заборави ?

Чарлс тропна на вратата.

- Здраво Јохан денес еден час повеќе ќе треба да седиш имаме проба со учениците дали ќе ти е проблем да останеш ?
- Не Чарлс , ќе останам , ќе имаме проба за натпреварот и ќе бидеме фокусирани на тие три ученици кои имаа најдобра песна. Со нив денеска ќе работам.
- Во ред Јохан ти благодарам, јас одам на состанок со директорите од другите училишта да видеме точно во која сала ќе биде натпреварот и да одредеме точен датум немаме многу време знаеш.
- Не се грижете за нас директоре, сѐ ќе биде како што посакувате макотрпно ќе работам со нив. Веќе ги имам песните кај мене , па ќе почнеме од почеток да работиме на трудот.
- Ти благодарам Јохан , се гледаме подоцна.

Јохан ги земал нотите и песните и заминал на кај салата каде што ќе вежбаат тројцата ученици за натпреварот. Стивен, Елизабет и Џек се упатија кон салата со своите виолини , седнаа на столчињата и го чекаа професорот да дојде.

- Здраво деца, дали сте спремни денеска? Ги научивте ли нотите? Ако нешто сте заборавиле јас сум тука имам примероци со мене заедно ќе вежбате. Треба да го дадете таму својот максимум, можете од сите тие деца да добиете вие стипендија , тогаш ќе бидам многу горд на вас. Ајде Елизабет стани и оди во средината на салата, замисли дека публиката те гледа и се е тишина освен твојата музика се слуша.

Елизабет стана и отиде како што му рече професорот Јохан. Ја стави на рамо виолината и почна да свири ... Ги затвори очите и се препушти на страста кон мелодијата, заборавајќи на сè, се препушти на виолината , цврсто само ја држеше на себе, неколку солзи ѝ протекоа но не прекина бидејќки свиреше со полна емоција. Емоциите не ги криеше и искажа преку солзите. Кога заврши Јохан само стана како Стивен и Џек и силен ракоплес доби за нејзината мелодија. Се поклони од срце цела растреперена седна на столчето.

На ред беше Стивен. Стана и отиде на средина . Ја зеде виолината и почна да свири со искрена емоција во него. На крајот од мелодијата нешто се сецна и прекина. Се вознемири и замина назад на столчето.

- Што не е во ред Стивен?
- Не сум спремен професоре, имам преголема трема незнам дали ќе можам да издржам пред толкав народ да свирам.
- Стивен , има уште време, затоа и тука вежбаме, ќе вежбаме секој ден сè додека напамет не ги научете своите мелодии, ајде сега врати се назад и од почеток почни да свириш.

Стивен со длабок здив ја стави на рамето виолината, ги затвори очите и помисли на своето тешко детство. Наеднаш се слушна една убава и тажна мелодија со една емоција која предизвикуваше солзи кај другите. Кога заврши само се поклона и со едно благодарам замина на столчето.

- Ајде Џек ти си на ред.

Застана на сред сала и ја крена виолината на рамото. Почна да ја свири таа тажна мелодија за Надеж. Пополека и тивко само се внесе во емоциите и тие отворени очи ги затвори за да биде по прекрасно и поубаво да ја чувствуваат мелодијата публиката. Кога заврши се поклона замислуваји дека сите биле на нозе додека тој свирел.

Јохан бил горд на сите тројца. Сите тие биле надарени деца кои обожуваа да свират на виолина . Дека без разлика колку скапо ќе биде ако некој ден сакаш да бидеш виолинист, тие не се откажуваа. Тие секој ден работеа со својот професор за да до натпреварот се усовршат пред толкава публика и пред другите училишта да победат и да го зеемат пехарот за најдобро училиште за музика по виолина.

Јохан даваше сè од себе за да ги претстави во добро светло своите ученици, останаа уште две недели до натпреварот, сè беше подготвено и спремно кога стануваше збор за неговите тројца ученици, Јохан им веруваше и максимално беше посветен на нив. Учениците пак биле горди на својот професор кои многу го сакале, му веруваа дека со него многу повеќе научиле за разлика од преходниот професор. Умот на Јохан му бил во Јоана, тој нивни разговор нешто во душата го изгоруваше, што ако повторно ја изгубам а штотуку ја пронајдов.

Помина една недела, Јоана никаде ја нема. Јохан секој ден поминувал од нејзината продавница но постојано било заклучено. Стариот број веќе не го користела па неможел никако да стапи во контакт со Јоана. Тој ден единствено на кого се сети беше нејзината

другарка која живееше наспроти нејзината зграда, па отишол Јохан до кај неа. Заѕвона на врата и излезе Лара.

- Здраво Лара, јас сум Јохан можеби ќе се сетиш на мене порано студирав тука заедно со Јоана, но никако не можам да ја најдам, една недела како и е затворен дуќанот можеби ти знаеш каде е те молам кажи ми.

Лара со растрепен глас му рече дека заминала за Сан Франциско бидејќи имаше силни болки и итно ја префлија таму за да ѝ направат уште една операција.

- Во која болница е знаеш?
- Не знам ништо само видов дека со кола од дома ја зедоја и ја однесоа .
- Те молам дај ми го нејзиниот број , морам да контактирам со неа те молам Лара.
- Не смеам Јохан, но дека си ти ќе ти го кажам.
- Ти благодарам Лара ова никогаш нема да ти го заборавам.

Заминал на аеродром со првиот лет заминал за Сан Франциско . Кога пристигна таму се распрашуваше која е таа болница која се наоѓала во центоарот на градот. Најпосле ја пронајде, беше преголема, но затоа отиде Јохан на шалтерот да праша дали е примена пациентка во оваа болница по име Јоана.

- Здраво, примена ли е пациентка по име Јоана?
- Да, на вториот кат од десна страна соба број 3 .
- Ви благодарам...Се качи на вториот кат, се приближуваше кон собата, ја виде низ прозорецот како дише со апарати . Срцето од кршливо станало памук кој собира милион солзи. - Може ли да влезам докторе?
- Ве молам само на кратко .
- Ви благодарам.

Влезе во собата, седна на столчето до неа и ја фати за рака.

- Тука сум љубов моја, тука сум, Дојдов дури овде за да те видам. Без тебе не постојам знаеш? Сите оние зборови што ги кажав се е тоа лага, јас копнеам по тебе од првиот ден кога те сретнав. Сега вака ти пред мене лежиш , дали ќе се разбудиш се прашувам? Сакам да те земам сега со мене, да го заборавиме ова што се случи јас знам ти ќе оздравиш ти си силна девојка, не можеш толку лесно да се предадеш, во душава ми си закована и не те давам на никого. Ќе те земам од тука само ти отвори ги очите најмила, да ме видиш дека сум покрај тебе како секогаш што бев.

ЕДИНСТВЕНО ШТО САКАМ Е ДА ОЗДРАВИШ

Докторот влезе за да му рече на Јохан дека заврши посетата. Но тој не сакаше да се оддели но мораше.  Излезе од собата и го праша докторот во каква состојба е Јоана.

- Дојде во многу тешка ситуација, јацеводите ѝ пукнале во матката, се проширила инфекцијата па моравме уште една операција да направиме, многу ми е жал но ја извадивме матката.

Јохан се потпре на ѕидот, целиот блед и без зборови. Зошто баш на Јоана. Зошто од милион жени таа лежи таму на тој кревет....

Отиде до кафетеријата да земе едно кафе да се освести. Во меѓувреме Јохан му ѕвонал на Чарлс да му каже дека за викенд не ќе може да дојде бидејќи е во Сан Франциско. Чарлс не се побунил туку му даде колку сака денови да седи и онака имало уште две недели до натпреварот. Сè што сега сакал Јохан е да ја види Јоана жива и здрава и на нозе повторно. Се качил повторно на катот, и ја гледал низ прозорецот. Толку невина и толку безгрижна толку убава и толку храбра девојка Јохан не видел.

После 48 часа операцијата завршила, беше тешка затоа и е заспана подолго време, докторе дали ќе може повторно да влезам?

- Оди одмори се Јохан , таа е тука ние ќе ја чуваме.
- Не докторе не се мрдам од овде ќе стојам ако треба во ходникот само неа да ја видам добро и со отворени очи.
- Како сакате Јохан...

После еден саат Јохан влегол повторно кај Јоана, седнал на столчето и повторно ја фатил за раката....Јоана те молам разбуди се, единствената моја лутина што беше е што не знаев во каква состојба си ти и сега не е важно низ што поминавме јас и ти, единствено што сакам е ти да оздравиш. Сакам повторно да те прегрнам и заедно да заминеме од оваа проклета болница, само ти да бидеш здрава тоа ми е најважно, не би можел уште еднаш да те изгубам моево срце не би можело да претрпи уште една загуба. Ете ти простувам се Јоана, сè заборавив што било во минатото само отвори ги очите и да заминеме од овде, ти не припаѓаш овде, ти припаѓаш кај мене  во моето срце . И колку да сум благодарен што те пронајдов, уште повеќе ќе бидам кога ќе ги отвориш очите, да ме погледнеш иречеш дека и ти ме љубиш толку многу како и јас тебе.

Во тој момент додека Јохан ја држел за раката Јоана ги помрдна своите прсти.

- Јоана! Јоана љубов, тука сум  отвори ги очите . Докторе, ве молам дојдете Јоана се освести. Докторот дојде и ги прегледа нејзините очи, ги фати нејзините раце и рече во ред е сè уште е слаба по операцијата но овие се знаци дека веќе се освестува , ве молам излезете малку надвор да ја прегледам.

Докторот ја прегледа и ја слече болничката облека , и го виде засекот сеуште беше рано стоеле сеуште конците во пределот на стомакот но беше среќен што успешно поминала операцијата.

Јоана душо, дали ме слушаш? Јоана ,отвори ги очите , ме слушаш ли? Јоана во тој момент пополека ги отвараше своите очи несвесна каде е. Го погледа докторот и сфати дека нешто се случува.

- Каде сум јас? Што ми се случило ? Како дојдов до тука?

Имаше напад на јајниците, мораа одма да те префрлат тука во Сан Франциско , моравме да те оперираме, ти ја извадивме матката, многу ми е жал имаше преголемо воспаление и инфекции, една недела си веќе овде, конечно ги отвори очите, има некој кој сака да те види...

- Но докторе јас немам никого кој би сакал да ме види вака истошетена на овој кревет?
- Сега ќе дојде.

Јохан влезе и ја погледна Јоана со отворени очи.

- Јохан? Како дозна дека сум овде ?
- Тука сум веќе два дена Јоана до тебе, секој ден доаѓам и седам од ден до вечер само да видам кога ќе се разбудиш. Стоев до тебе и ти ја држев раката и ти зборував се надевав дека ќе ме слушнеш и ќе ги отвориш очите. Благодарен сум што си жива Јоана.
- Ти благодарам што си овде Јохан , ти благодарам за се.
- Докторе кога можете да ја пуштете Јоана?
- Па треба да направиме уште едни анализи дали е сѐ во ред и ќе ја пуштиме за два дена до тогаш мора да лежи не смее да станува и да работи тешки работи. Седете вие сега јас морам да одам, со помин нека е Јоана што и да ти треба речи му на Јохан ќе дојдам .
- Ви благодарам за сѐ докторе.

Нема проблем Јоана во кое било време и од денот и од ноќта јас сум тука дежурен сум , викни ме.

Јоана го погледна на Јохан и го фати за рака, ти постојано ли беше до мене?

Да , дознав од Лара, таа ми кажа дека си овде и одма со првиот лет дојдов да те видам и не си одам од тука додека не те земам тебе.- Но училиштето,?- Средив тоа со Чарлс немој да се секираш за тоа, гледај ти да ми оздравиш за да се вратиме заедно во Нујорк. - Да не ти притреба нешто?

- Знаеш што ? Ми се јаде од оние чоколадните бомбици што ги јадевме порано во Чикаго , ќе можеш ли да ми најдеш?
- Со задоволство Јоана одам сега.

Јохан отишол до слаткарницата да земе чоколади бомбици, додека Јоана го чекала. Кога се врати докторот беше внатре ја крена на повисока перница за да може да стане пополека на свои нозе. Јохан ги оставил колачињата на маса па се приближил до Јоана.

Јоана имаше сѐ уште болки во пределот на јајцеводите и стомакот но со помош на докторот таа правеше чекор по чекор .

- Докторе ќе ми дозволите да направам нешто додека стојам на нозе?
- Секако Јоана повели.
- Го зеде болничкиот стап и се движеше накај Јохан, го погледна во лице Јохан и само силно го прегрна .
- Немој никогаш повеќе да ме напуштиш, без тебе не живеам, без разлика во каква состојба ме виде јас сакам постојано да бидам покрај тебе, ќе оздравам и повторно ќе се вратиме во Нујорк ти ветувам дека повеќе никогаш нема така да заминам од тебе, ми простуваш ли ?

Секако дека ти простувам Јоана ти реков тоа е веќе минато не се враќаме назад, сега живееме во иднината , сакам со тебе заедно да

живеам знам колку можеме да бидеме среќни доколку почнуваме од почеток. Од сега ќе живееш кај мене, јас ќе те негувам и грижам.

Силно го прегрна уште еднаш но бидејќи не можеше сеуште да стои на нозе, докторот ја легна во креветот. Јоана обиди се да легнеш сега малку, Јохан ќе е тука до тебе нема да си оди. Ете ти донесол од твоите омилени колачиња мора малку да каснеш за да бидеш силна....Ве оставам сами ако нешто ви притреба кажете ми ќе бидам на другото одделение.

Јохан се доближи до Јоана, и подаде од чоколадните бомбици, двајцата беа среќни , заљубени и со насмевка само си ја ранеа својата душа. Јохан и раскажувал за натрпреварот што ќе се случи наредната недела и ја поканил Јоана да биде во првите редови, сакам да си горд на мене, сакам да ги слушнеш тие три мои мелодии кои ги подготвив за трите ученици. - Со задоволство ќе дојдам Јохан, ќе стојам во првиот ред и внимателно ќе ги слушам учениците.

Но сакам прво да оздравиш целосно па потоа секаде ќе патуваме, ќе го смениме животот , ни јас ни ти ни од невреме што доаѓа, ќе го победиме и ќе се обидеме ние двајца да живееме во мир и спокојство. Веке сум тука не се вракам во Чикаго, сега сум до тебе , ќе живееш кај мене, ќе се грижам за тебе додека не оздравиш целосно.

- Може Јохан може љубен мој.

По некое време Јоана од седативите заспала со што Јохан излезе од собата и отиде во кафулето да се напие уште едно кафе. Беше среќен што Јоана ги отворила очите, но најтешко ќе и биде кога ќе знае и биде свесна дека никогаш не ќе може да има свое дете. Но на Јохан не му било важно тоа. Единствена причина за која живее Јохан е тоа што поради Јоана, си го променил својот свет. И ниту  една болка не се преливаше по неговото тело, освен онаа радост што повторно ќе бидат заедно после цели пет години.

Иако настаните многу брзо се одвиваа Јохан беше спремен да ѝ ја каже целата вистина на Јоана. По една недела Јоана беше пуштена на домашно лекување, Јохан ја земал дома за да се грижи за неа бидејќи после последниот раазговор се што сакал Јохан е да биде повторно со неа.

Јоана била мошне изнемоштена од операцијата затоа Јохан секој ден одел во книжарницата на Јоана и ѝ земал една книга да и чита, без разлика која беше Јоана се восхитуваше на Јохан од неговата трпеливост. Иако имаше уште само една недела до натпреварот, тој одеше по неколку саати на проба со своите ученици додека Јоана спиела кај него дома. Мислите ѝ биле постојано кај неа, дали е добра, дали и треба нешто, што ли прави сега таму сама. Но исто толку важно му беше тоа што сакал Јохан да победи на натпреварот со своите ученици. Јоана се повеќе и повеќе закрепнуваше, имаше сè помали болки, почнала пополека со патерици да се движи низ станот за да ги чувствува своите нозе. Знаеше да излезе на балкон да го пие своето утринско кафе со погледот кон центарот на Њујрок. Чекајќи го Јохан од работа, таа знаеше да подготви еден убав утрински појадок за кога ќе дојде да го пречека Јохан.

Настаните бргу се одвиваа, Јохан макотрпно работел со Елизабет, Стивен и Џек. Тие многу добро се подготвуваа благодарение на Јохан. Се повеќе и повеќе се вложуваа и од срце свиреа на виолините. Постоеше и страв бидејќки доста училишта ќе се натпреваруваа и имало многу голема конкуренција, но на Јохан не му било страв бидејќи тие со Чарлс работеа да ништо не им недостасува. Кога ќе почнеа да свират на виолината во салата се слушаше таква убава мелодија што сигурен беше Јохан дека го направил правиот избор што ги избрал нив.

Кога си доаѓаше Јохан дома, беше тотално исцрпен, затоа Јоана ќе се погрижеше за него, ќе му подготвеше појадок, ќе му направеше кафе и ќе седнеа да разговараат за сите работи кои одамна ги изгубиле порано. Иако свесни двајцата што пропуштиле едно беше јасно, Јохан ѝ опростил се на Јоана за во минатото.

- Веќе заборавив Јоана, сега е тоа што е, не сум повеќе истиот од порано, сега го гледам животот како слика која ми нуди надеж дека повторно можам да застанам на свои нозе, благодарение на твојата упорност и противречност јас успеав да се издигнам од пепелта и да летнам како фениксот. Благодарение на тебе сега научив што значи да љубиш повторно. Јас тебе никогаш не те заборавив, иако на срцето му зборував дека никогаш повеќе нема да те сакам, секој ден го лажев мислејќи дека болката ќе се намали и дека се останато во врска со тебе ќе биде залудно кога да те погледнам. Но кога те сретнав после пет години сфатив дека срцето ми чукаше и ќе ми излезеше од душата за момент .
- Мислев дека започна нов живот со друг човек, моите мисли беа пресилни кога стануваше збор за твоето срце. Велев сигурно си

ме заборавила, но единствената причина била тоа што ти замина поради операцијата. Да знаев дека толку ти се влошила ситуациајта , ќе дојдев и ќе стоев до тебе , не мораше да ми возвраќаш на мојата љубов, доволна беше таа присутност и погледот од твоите очи дека сеуште постои надеж за нас.

Бидејќи во животот единствено нешто што ми недостасуваше овие пет години беше ти Јоана. И колку да се противев и војна да водев со моево срце едно беше јасно, јас никогаш не престанав да те љубам.

Дојде денот кога натпреварот почнуваше во дванаесет часот. Сите училишта се веќе биле дојдени така и учениците од Јохан. Имаше пет настапи, ние бевме трети. Имаше доста публика, секој се бореше за победа, за таа стипендија. Јохан бил многу возбуден, веруаше во своите ученици дека ќе успеат да го дадат најдоброто.Стивен, Елизабет , Џек нестрпливо сакаа својата презентација да ја покажат пред публиката. Иако макотрпно работеа на мелодиите сепак постоеше нешто што ги тераше да бидат силни пред народот. Веруваа во себе дека можат да го покажат најдоброто. Јохан пред настапот им рекол да бидам свои и да исвират исто како да се на стадион без публика, слободни и од срце да уживаат во нивните мелодии.

Јоана беше во првите редови, гледајќи го Јохан како му се восхитува не неговиот успех. Неговиот сон се веќе остварил, доволно беше и што Јоана ја придоби повторно, другото очекуваше само своите ученици барем еден од нив да добие стипендија. На бината имаше прекрасно светло и кон публиката и на самата бина. Учениците од Сан Франциско беа први. Имаше тројца од нив . Првиот ученик се претстави ја стави на рамо виолината и почна да свири пред целата публика. Така и со останатите двајца ученици.

Чарлс и Јохан седеле позади бината и ги храбреле своите ученици да немаат трема и да се чувствуваат како од секогаш да биле на бина без разлика пред колкав народ ќе свират. Јоана со своите патерици полека и полека седна на првите редови ги очекуваше секој момент да излезат. Прва беше Елизабет. Таа со својата мелодија која беше посветена за Надежта седна на столчето и почна со затворени очи да ужива во својата презентација. Родителите и биле толку многу горди што од толку ученици Јохан ја избрал неа. Од како заврши стана од столчето ѝ се поклони кон публиката сите биле на нозе. Стивен бил втор , неговата тема беше за својата мајка. Јоана ја слушала мелодијата и пуштила неколку солзи, се потсетила на нејзината мајка колку ја сакала и почитувала. Никој не остана рамнодушен на неговата мелодија со што му се поклонија и силиот аплауз на Стивен го возбуди во душата. Последен од неговото училиште на Чарлс беше Џек. Тој со преголема трема излезе на бината ја стави на раме виолината издиши силно од устата и почна да ја свири мелодијата која беше напишана за надежта помеѓу лугето.

Чарлс и Јохан биле толку восхитени од нивните изведби што ги прегрнаа силно позади бината и чекаа резултати да избројат од сите училишта. Јохан за тоа време на паузата, отишол кај Јоана.

- Како си Јоана дали имаш болки?
- Се намалуваат, но ќе бидам подобро , морам да ти признаам дека најубава мелодија ми имаше Стивен , можеби дека се зборуваше за мајка . Сакам да може да победи да добие стипендија, заслужува неговиот живот да му се смени од корен.. Со оваа стипендија и пехар ќе го примат секаде без ралика и во какво школо да отиде . Но и во приватното училиште да се запише сѐ уште ќе му важи стипендијата, заслужува тоа дете среќа според неговите болни спомени.

Има сѐ уште до прогласувањето и другите ученици од другите градови се добри, секој се бори за своја стипендија . Знаеш дека доделуваме три. Една сакам да добијам и јас за моите ученици. Толкав труд вложив во нив денонокно и макотрпно работев за да стигнам до тука Јоана.

- Ти си прекрасен човек Јохан, ќе видиш ќе добиете стипенидија вашето училиште е познато по тоа колку хумантарни акции и донации имате. Немој да се плашиш од тие тројца во комисијата. Тие мора се строги и да угледат кој всушност од сите нив е најдобар.
- Морам да одам Јоана кај нив, уште тројца настапуваат па ќе биде прогласувањето. Ако победиме ние би сакал да дојдеш со нас на забава која ќе се организира во учичиштето како крај на година.

Стигнаа резултатите од натпреварувачите по виолина. . На трето место беше Петер од Сан франциско, на второ место беше Хелена од Унгарија и на прво место беше Стивен од Нујорк.

Успеавме! извика Јохан на цел глас. Зедовме и пехар и стипендија за најубавата мелодија посветена на рано починатата мајка. Петер беше целиот избезумен и потресен дека се случуваа тоа тој да биде прв. Се собраа на забавата и Елизабет и Џек и Стивен и заедно го прославуваа своето победување. Јохан ја поканил и Јоана да им се придружи на коктелот. Со задоволство ќе дојдам но колку што можам не смееам да се заморувам поради операцијата.

Коктелот се одржуваше во дворот на училиштето. Директорот Чарлс сѐ организирал, од високи маси, до убави коктели , свилени чаршави и убави клупски ниски маси. Забавата траеше до полноќ па сите пополека заминуваа од забавата. Останаа Јоана, Чарлс Јохан и неколку родители од освоените места.

Сите среќни си заминаа дома. Ќе те попратам до дома Јоана немој да се противиш.Но можам сама Јохан ти благодарам. Епа ко тогаш ќе дојдеш кај мене дома да спиеш. Но Јохан, малку ми е незгодно што треба да правиш и место за мене. Станот ми е доволен и за двајца Јоана немој да се грижиш. Така ќе си поблиску до мене што и да ти притреба сѐ уште ти е раната отворена не смееш да се напрегаш. Во ред како

што ќе кажеш Јохан. Влегоа во колата и заминаа  дома. Домот на Јохан изгледаше многу суреден и скромен. Јоана веднаш излегла на терсата да го види погледот од цел Њујорк. Јохан во меѓувреме свари кафе да се освестат од возбудата. По некое време Јоана го праша.. И што ќе правиш сега , ќе се вратиш назад во Чикаго? - Не, никогаш повторно нема да станам на место каде ми создавало огромна болка Јоана, останувам тука. Без разлика дека таму оставив ќерка моја, ја понесов со себе во моето срце , така што таму ништо друго не ме приврзува. Од како ќе ми завршат предавањата кај Дирекотор Чарлс, ќе се префрлам на универзиотот по музичка академија во Њујорк. Чарлс ми поддаде веќе документи за таму. Бескрајно му сум благодарен. - А ти ? - Јас останувам овде , посебно после оваа оперција ќе гледам се помалку и помалку да се заморувам, ќе ја водам моја книжарница која од темел самата си ја направив, ќе продолжам да пишувам и да правам промоции надвор од градот, ќе одам по конференции со други писатели нели тоа беше мојот сон после болката со Саша.

- Сè уште го сакаш нели?
- Не знам Јохан, како се да се избледило од денот кога заминав тука, во себе си велам дека не можам да постојам без него и дека никогаш не ќе можам друг да љубам, но од друга страна велам дека можеби тоа беше само една искрена страст и желба за добар секс. Ништо повеќе ништо помалку. Но имавме разбирање иако свесни бевме дека не се сакаме како другите , барем бевме свесни дека еден ден на сè ќе му дојде крајот. Без него ми е тешко, но со него ми беше уште повеќе тешко. Тоа што јас го барав од него беше премногу, тој од мене што бараше беше премалку, и таа хармонија наеднаш се раздели на две парчиња и останавме само на она ќе дојде ден кога вистински ќе се соочиме со болката. И веќе се соочив со неа, постојано талкаше по срцето, затоа и дојдов овде да се променам себеси не да се променам поради Саша.

Таа губејќи го него тој со една превртена мистериозна и тајна љубов. Еден вртоглаво љубовен триаголник  и една скршена виолина. . Една мелодија која го распарчува срцето.
Еден туѓ допир на душа  и едни тешки зборови кажани во погрешно време . Дали постои љубов без каење ?  Постои ли совршен свет наречен бајка?

Дали постои простување без гнев? Дали душата  ќе издржи вртоглава празнина  без љубов , без да речеш едно збогум?  Јохан со овие мисли сакал да ја изведе Јоана на вечера без разлика колкава тежина носел со себе вечера беше тој момент кога Јохан сакал да ѝ признае сè на Јоана. Јоана би сакал вечерва да те извадам на вечера, сакам за нешто да поразговараме, ќе резервирам во најблсикот ресторан од станот за да немораш да се заморуваш .  - Со задоволство Јохан.

Излегоа двајцата одејќи на кај ресторанот. Тој беше познат по убавата и голема градина полна со цвеќина и свеќи на секоја маса, романтичен ресторан каде можат двајца да уживаат во таа атмосфера. Порачаа црвено вино. Јохан го започнал разговорот.

- Јоана, сакам да ти признаам нешто што го носам со себе цели пет години. Ти ја видов тагата во твоите очи, да бев виновен за твојата љубов никогаш и не ќе дозволев да те сакам. Очите ти светеа како сонцето толку убави и сјајни, а единствено нешто што ти донесов беше болка. Знаеш болката не се лекува само со зборови туку со допир. Исто како да чувствуваш под тоа тло од гнев пламен под нозете. И тука не стануваше збор за душите, се зборува за она ранливо срце кое некогаш јас толку многу го љубев. Не секое, туку твоето срце го љубев. Но сиве овие пет години тоа срце го љубеше Саша. ... Знаеш што си велев првиот пат кога те видов пред Саша? Дека не би те дал на друг никогаш да спиеш во туѓи прегратки а да мое срце врие од солзи. И не би те дал на друг целосно за да тој твој допир го чувствуваш наместо мене, би се скршил на илјада парчиња и би останал на едно прашање: *Дали навистина љубовта има цена ? Дали човек ја продава душата за парче љубов?* Си велев дека ќе ти дадам сѐ, но после скршено срце остануваат само оние непотребни делови, а ти твоето веќе го имаш целосно, моето и колку да го барав во таа гужва немаше да го пронајдам.

Сакам да ти се извинам за сѐ. После твоето заминување бев толку гневен што веќе душа немаше во мене. Посакав и јас некаде да заминам за да те заборавам тебе, и да заборавам на оние убави спомени споделени заедно во мојата колиба. Но една страна тоа заминување на Саша, толку многу те скрши што немав пристап да ти дојдам и да те тешам... Би било сурово од твоја ранлива душа да бараш љубов.

Едноставно сите тајни што сум ги чувал во себе вечерва би ти ги кажал. Не се срамам да кажам од какво детство и тешко живеев, но единствено што ми беше најголема потпора што ти не ме гледаше материјално и уживаше да бидеш во мојата колиба. Можеби и затоа се вљубив во тебе Јоана, ти си нешто посебно во моето срце, ми ја храниш душата со твојата убавина. Не сакам да те делам со никого. Без разлика дали ќе ме прифатиш едно знај, никогаш повторно нема да можеш да ми избегаш. Каде и да одиш ќе те најдам под тло под камен под земја. Ти си мојот најсовршен свет, а во светот би сакал да имам нешто што ќе ме исполнува цел живот.

- **Ќе се омажиш ли за мене Јоана?**

Јоана останала без текст со што се запрепасила од неговото прашање.

- Јохан знаеш има една приказна што сакам да ти ја кажам,  И кога времето ќе стивне дождот пополека заминува на небото тогаш ѕвездите сјаат небаре водат љубов со небото. И кога сè ќе стивне ти секогаш ќе останеш мојот совршен свет во мојата несовршена приказна. Таа приказна би сакала од почеток да ја почнам со тебе. **Да,  ја прифакам твојата понуда, сакам да бидам твоја жена.**

Во мојот несовршен свет единствено што ми недостасуваше беше ти. Доволно талкав по погрешни улици, на ниедна улица не те сретнав тебе. Можеби во таа самотија единствено нешто по кое тргав беше љубов.

Бев слепа на твојата љубов, си велев тоа е некаква опсесија , некоја дилема која кај и да е ќе се заборави и ќе замине. Но тоа било вистина, ти целото срце твое го постели вечерва во еден здив и кажа што чувствуваш. Не можам да одречам дека и јас не чувствувам нешто за тебе. Тоа не се опишува со зборови, знаеш исто како срцето што не може да зборува , така понекогаш и усните забораваат и прилепени се да молчат. Така и јас.

Од како дојдов овде, мислев дека најголем приоритет ми беше Саша и неговото заминување, но во овие пет години единствено нешто што сакав е љубов. Останав сама сите овие години како животно во пустина. И си велев ако се вратам повторрно во Чикаго повторно ќе се отвори приказната за мојата тажна љубов. Не сакав од сожалување да ме гледаш на начин на кој не заслужувам, знаеш дека сум девојка која се труди оној животен нејзин настан да стане реалност. После болката дојде среќата. Ми се отвори вратата да отворам книжарница, но патот ме доведе и до тебе, толку многу сме пропуштиле Јохан. Толку многу што сега сакам да надохнадиме сè. Ти ќе бидеш мојот сопатник во животот. И не е лага дека не те сакам. Лага е она што цел живот луѓето се подсмеваат на мојата среќа и труд.

А сакам со тебе ѕвездите да ги гледам заедно, морето како се разбранува, сонцето како ни ги грее душите, насмевките на лицата да не престанат да се смеат, сакам се што ни припаѓа да биде наше.

*Да Јохан го прифакам твојот брак.*

Јохан се изненади од одговорот на Јоана, ја фати за рака, стана од масата ја повлече кон телото Јоана и почнаа да играат танц. Колку сум среќен да знаеш. Вечерва освен љубов те добив и тебе. Вечерва е наша ноќ, гледаш ли и ѕвездите плачат за нас. Колку си прекрасна како да отсјајуваш од убавината на една мала пепелашка која го изгубила својот чевел.

Вечерва срцето ми танцува заедно со тебе, како од душата да ми се споиле емоциите и зборовите, доволно ми е да те погледнам во тие твои прекрасни очи, а да сфатам дека сè што всушност барав во овој живот беше ти. И не се каам за ништо. Сè што било ти простувам, сега е наша вечер, сега да танцуваме заедно да бидеме најсреќни, подај ми ја раката те молам.

Клекна на колена, и го извади дијамантскиот прстен што ѝ го купил на Јоана.

- ***Дали сакаш да го делиш со мене животот заедно ?***

Јоана го прегрна силно и силно викајќи *ДА!* Сакам Јохан, сакам се заедно да делам со тебе . Се прегрнаа и продолжија да наздравуваат за нивната вечер бидејќи после дождот на крајот од тунелот сепак излегува виножито. Јоана беше неговото виножито. А Јохан беше светлината од крајот на тунелот.

Двајцата не барајќи многу разговараа за својот заеднички живот. Јоана веќе нополека си ги пакувала работите и сите спомени што ги имала во својот стан ги прибрала во еден куфер за да кога ќе стигне кај Јохан во нивната спална да си ги распореди. Станот на Јохан беше блиску и до книжарницата и до училиштето што на Јоана му одговарала.

Другиот ден Јоана се разбудила покрај Јохан, цела со свилена наметка со тантела од по страните. - Добро утро Јохан. Вчера беше прекрасно, извини што малку се поднапив но тоа од среќа ќе ме разбереш. - Прекрасна беше. - Тој твој допир по моето тело, тие усни кои ме бакнуваа, тие тела кои се споија едно до друго, тоа водење љубов, за прв пат после пет години целосно те поседував, ти ја соблекував пополека твојата облека, градите ти беа голи, легна на мојот стомак и нежно почна да ме поседуваш и ти. Велејќи ми дека ме посакуваш . - После цели пет години водам љубов со тебе Јоана, не сакав никогаш тој секс да престане. Волшебна си знаеш?

Тоа галење по косата, раката на пенисот ме полудуваше. Горе па доле , врткајќи се по креветот, разголени до кожа. Ти благодарам Јоана. - Не, немој да ми се заблагодаруваш, и јас го сакав тоа, затоа ти се предадов, да не сакав да спијам со тебе немаше сега воопшто да сум тука . Тука сум бидејќи ми значиш...Одам да направам појадок. Ја облече белата кошула од Јохан и отиде во кујната да направи појадок и едно јако утринско филтер кафе.

Седнаа во дневната и дискутираа за своите сонови. Зборуваа и за тоа вчера и за тој прстен кој Јоана никогаш нема да го извади од својата рака.

- Јохан, сакам мала веридба само , јас и ти, Веда моите пријатели од овде и сведоците. Доволно ми е иако сум твоја знаеш дека со тебе научив како треба животот да биде задоволен и со малку.
- Како што сакаш ти Јоана така јас те подржувам во се.

Сакам да одам до мојот стан да ги земам куферите и да ги донесам овде, ќе ме префрлиш ли? - Секако Јоана.

Го испија своето кафе и тргнаа на кај домот од Јоана. Во домот на Јоана имаше три полици полни со книги, два куфери кои пополека ги пакувала некои сувернири и дипломи од патувањето за презентациите и некој мебел кој сакаше да го понесе со себе кај Јохан. Јохан ѝ помогна околу потешките работи, ги зел двата куфери, картонот полн со

најважните книги и дипломите, ги спакувала во еден посебен куфер, па за другите денови додека била кај Јохан си ги земала едно по едно.

Многу сум среќен Јоана. Ме направи најсреќниот човек на светот, ти благодарам што ми го подари срцето на дланка. Внатре во твојот допир почувствував емоција од љубов. Ни помалку, а ни повеќе, тој внатрешен допир кој излезе од душите беше една силна емоција на страст која сме ја изгубиеле во работите кои некогаш сме ги сонувале толку многу. А сонот како сон знае некогаш да биде нереален, туку само ќе проникне од срцето и потоа телата зборуваат наместо усните.  Така беше и со тебе, првиот ден кога те видов на клупата со своето куче, реков оваа таа вистинската моја девојка која еден ден ќе ми стане жена.

Сакав пополека да те запознаам , сакав да пробам да живеам една година со тебе, но тогаш беше друга прилика, тогаш се запознававме како пријатели, и не барав ништо повеќе од тебе туку само разбирање дека всушност во љубовта може да постои и војна со телото, да ти признаев сѐ како вчера што ти признав се сега немаше да бидеш овде до мене.

Тогаш нашите патишта ќе се разделеа и повеќе никогаш немаше да те сретнам, ќе те заборавев, а можеби и ќе ѝ се вратев на Лорен. Можеби и никогаш ќе немаше да те запознаам онаа вечер кога беше сама, можеби и јас немаше да бидам на тоа место таа вечер за да те повикам дома. Можеби сѐ ќе беше поинаку, но срцето ми велеше друго.

Да те земам од тоа ладно место и да те однесам во мојата среќна колиба да ти се стоплат коските. Така почна сѐ, срцето ми треперешe од радост, а се воздржував да не речам колку си убава. Некогаш и зборовите се премали кога станува збор за љубовта и оној оган помеѓу нас, не за џабе како пламен гореше кога од очите искри летаа небаре ќе пукнат заедно со солзите. Ти имаше своја мака, јас моја мака, но ме прифати Јоана , ме прифати иако бев оженет и имав дете, беше покрај мене, тоа никогаш нема да го заборавам. Ти беше тука кога срцето талкајќи си го загубив кај Надежда. Се одреков и од виолината само да не се впие уште повеќе болката во душата. Но благодарение на тебе, ја ставив на рамото и продолжив да свирам.

Поради љубовта кон музиката, не престанав ни да пишувам ноти. Тоа ми беше втората љубов после Надежда. Но да не беше ти, таа скршена виолина ќе седеше со години во плакарот. Не ќе сакав да ја погледам, ме потсетувше на Надежда, со тие светкави мали сини очиња само ја слушаше мелодијата од татка си и мирно ќе заспиеше, како ли да продолжев после неа кога неа ја нема? Но се сменија работите Јоана. Ти влезе во мојот живот. Ти направи да чекам цела година за да сфатам всушност за што се бори мојата душа.

Вртоглаво изгубен те барав насекаде се додека не дојдов тука. Кога те погледнав имав преголем бес во мене, од очите ми навираше нервоза за да не те навредам ги триев рацете затоа и станав од масата за да те заборавам. Бегав од вистината. Знам го сакаше Саша, можеби сѐ уште имаш емоции кон него, но со мене ќе заборавиш на сѐ. И тоа

скршено срце ќе заздрави, и таа операција ќе помине, додека си со мене знај дека ќе си го пронајдеш патот до себеси.

И колку да бидам горд на тебе, за твојата храброст и успешност овие пет години, толку и сум тажен што во тие цели пет изгубени години тоа го правеше сама без мојата поддршка. Но тука сум сега покрај тебе, не те давам на никого. Тој прстен е плодот на нашата љубов. Еден ден кога мене ќе ме нема ќе се сеќаваш колку со љубов е даден тој прстен и кога добро ќе го загледаш нашите две букви од имињата се изгравирани на прстенот. Не сакам да заврши таа приказна тука, штотуку почна.

Ти си моето небо, моето сонце, мојот ветер кога бурата ќе надојде те чувам под крилата на ангелот, ти си човек кој копнеев да го љубам од секогаш, ти си ангел со небесно плави очи кои од нив излегува среќа, ти си човек во кого срцето мое се вљуби. Ти си сега моја жена. Жена која ја нарекувам ангел на моево срце. И не заборавај секој почеток е тежок, но нашиот почна  од каде што и застана, од местото каде за прв пат те видов на онаа зелена клупа во паркот.

Колку што љубовта може да биде слепа, толку човекот може да станува по будала! Знаеш Јохан ова секој пат го повторувам како некоја лекција за животот ми е. Од како го изгубив Саша, сватив дека ми преостанува да продолжам напред без да ги гледам повторно солзите за минатото.  Она неверство од негова страна не можев никако да го заборавам и што направив освен што повторно му се вратив. Затоа дали од љубов дали од одмазда бев со него Јохан.

Ако некогаш му бев заборав  сѐ што сакав да направи е понекогаш и да заборави како е да љубиш без да простуваш. А  јас тоа најдобро  го знаев и умеев да згазам гордост од инает.

- Јоана, животот е извор на болка  доколку тече непрекинато срцето се исполнува, кога престанува да тече и душата се затвара. Јас покрај раните научив да те љубам Јоана. Тоа беше најдобро да можам и со затоврени очи да те барам каде си со кого си и што правиш далеку од сите. И да престанав да те барам, еден ден, ќе те пронајдев, но повеќе  немаше да бидеш истата, ќе беше друга, со друго срце и душа, она срце и душа кое јас нема да ги познавав. Вака е подобро, остана истата но во душата имаш милион прашања како ли јас тебе те пронајдов?

Така е Јохан, но сето ова време додека бурата доаѓаше право во мојата душа, единствена причина на која не мислев беше тоа да љубам. Постојано мислите ми талкаа на кај Саша. Без разлика колкава ли болка оставив позади мене, некогаш, тој човек го сакав како никој на овој свет. И не бев спремна и сѐ уште не сум да одам до Чикаго да го посетам гробот на Саша. Ми носи едни убави и тажни спомени, не можеш сѐ во животот да посакуваш ако не си сакал некогаш искрено.

Да не го сакав искрено немаше никогаш да му простам, но ете му простив, единствен човек на кого му простив беше Саша. А моево срце не знае повеќе да простува.

На гробот на Саша имав напишано неколку зборови .

***„Да ме сакаше онаму каде што душата најмногу боли, е исто како да ме сакаше кај делот од празнината кое го нарекувам срце!“***

- Јоана , зошто овие зборови?

Да знае дека во животот негов постои човек кој со целото срце му простува и сака.

- Ти си знаеш Јоана. Но ајде сега да не зборуваме за Саша, ако продолжиш да зборуваш за Саша ќе мислам дека го сакаш сеуште него.
- Се извинувам но некои емоции се пресилни кога станува збор за љубовта.
- Каде ќе се венчаме Јоана?
- Во малата црква во центарот на Њујорк. Само јас ти мојата најверна другарка Клеа и твојот најдобар пријател Веда. Потоа ќе резервираме во ресторанот близу крајбрејжето .

Ти се восхитувам колку си скромна Јоана. Да беа како тебе сите питоми и убави светот нема да ги собереше сите. За жал сите гледаат од корист сега.

- Но јас те сакам Јохан, јас се венчам со тебе бидејќи те сакам. Ми недостасуваше твојот мирис и прегратка во овие мои тешки времиња, мислев дека повеќе никогаш нема да те пронајдам и да се вратам во Чикаго мислев дека ќе се имаш вратено на Лорен. Единствено нешто што сега сакам е да си тука до мене. Постојано, да разговараме, да се бакнуваме да водиме љубов. Сакам да си ти причината за моето постоење. А твоето постоење без љубов едноставно не постои.

Тој и веруваше неа , додека светот  му се рушеше брз глава. Таа пак се потпираше на сопствените лаги дека можеби еден ден ќе се појави спремна да се соочи со целата вистина. А вистината беше дека по втор пат срце не љуби!

Јохан беше свесен дека ја љуби но не доволно за да ѝ го оствари нејзиниот сон. Ја побара за жена бидејќи единствената жена што ја љубел во неговиот живот беше Јоана, Лорен се веќе била опсесија која одма после првата година останала бремена и немал друго чаре освен да се породи и да добијат бебе. После заминувањето на Лорен тој веќе не љубел. Не сретнал девојка која може срцето да му го украде за момент.  Но тука беше Јоана.

Јоана пак два пати во животот љубела. Едниот беше Саша, а сега Јохан, но дали вистински можеш да љубиш после нанесената болка?

Спомените си се редеа како капки роси ја наведнуваа душата, срцето заталкано меѓу гневот и љубовта, а пак телото некако поделено на два дела , едно полно со омраза, друго полно со љубов. Колкава ли тежина може една душа да издржи, а да не се покае?
Колкав ли може да биде гневот кога сета љубов се претвара во омраза? Колку ли човек може да биде силен пред другите без да му ги видат солзите на лицето? Колку ли чини онаа љубов која е дадена од срце? Зарем секое парче љубов има своја цена? Секоја надеж се купува, а секој копнеж се пропушта?

Јохан овој пат ни Надежда не ја изгубил, ни пак тој копнеж кој полека си го остварил. Си го зел со себе, ја зел до него Јоана, толку близу пред неговите очи да ја гледа, милува, да се грижи и ја љуби.

Додека пак Јоана си го најде својот мир покрај прегратките на Јохан. Сега повеќе не е сама. Се пресели во неговиот стан, да живеат заедно без гледајќи како пораз врз минатото кое тлееше во нејзините души. Сакаа да почнат од почеток, таа нова страница да биде почеток на една убава љубовна приказна без каење и без брзи одлуки. Сакаа сѐ што можеа да направат без да се потсетуваат на раните да го заклучат во куферот од минатото. А тој новиот, куфер полн со љубов да го наредат во нивната соба. Како знак на една убава вртоглава прецизна и дарлежлива љубов.

- Мило ми е што си тука Јоана.
- И мене Јохан и мене. Не знаеш колку среќа блеска врз моето лице. Конечно си го најдов својот дом кој одамна ми припаѓаше мене. Цели пет изгубени години како цел век да не сум те нашла, а срцето ќути небаре не може да искаже ни една емоција. Солзите беа потсетник колку ми недостасуваше.
- А ти мене Јоана? Само тебе ли ти недостасував? Што беше со мене?

Цела една година барајќи те се изгубив себеси. Во таа цела година ни јадев ни пиев ни спиев само виолината ми беше на раме мојот пријател Веда ќе подојдеше да ме види дали постојам сѐ уште без тебе. Без тебе ме немаше, како да не постоев, си велев сета среќа што ја имав беше оној ден кога дојде да се преселиш кај мене, но од како замина, и отиде со Саша сите сонови ми се срушија врз глава. Не сум човек што избувнува на секоја емоција, но тоа ме скрши. Посакав да дојдам и толку многу да ти го навредам срцето што не ќе сакаше да ме погледнеш. Но знаеш дека не сум таков човек. Те пуштив да го љубиш Саша како што мене неможеше никогаш.

Те пуштив да го гледаш со твоите сини очи него со љубов, како што мене ме гледаше со очи кои не можам да ги наречам среќни. Те пуштив но не заборавив дека ќе се вратиш еден ден кај мене и да ми објасниш сѐ како што јас ти објаснував како ја изгубив Надежда.

Не изгуби сѐ ти, изгубив многу повеќе од тебе. Ја изгубив мојата жена Лорен и мојата ќерка Надежда зарем не е доволно голема болка тоа? Ти додека делеше радост со Саша, јас бев на гробот на Надежда и

се молев да станам човек повторно. Кога видов дека ти живееш спокојно со него, решив да си го сменам мојот живот. Почнав на факултет и завршив музичка академија, после тоа одма ми најдоја работа со тоа и тебе пополека те заборавав мислејки дека никогаш повеќе нема да те сретнам. Но како викаат каде и да си ќе ја сретнеш и колку да не сакаш.

Баш и така беше, првата наша средба беше во Њујорк, онаму каде што не требаше да се сретнеме се сретнавме. Се скаменив, но од друга страна бев преполн со гнев, сакав да заминам и никогаш лицето да не ти го видам, но ова мое полускршено срце не даваше мир и спокој да заминам, ми велеше остани сослушај ја.

Не ти верував на почетокот. Не сакав. Сакав да те мразам. Сакав да побегнам од тебе пред да биде доцна, но кога ја добив работата во Њујорк знаев дека почесто ќе се гледаме и дека единствена причина поради која ја прифатив работата е да бидам блиску до тебе, тајно и своеволно се впуштив во војната наречена љубов.

- Јохан јас имав толку многу за објаснување, но душата ми велеше застани така повеќе самата ќе се повредуваш, ако му ја кажеш целата вистина на Јохан. Сакав сè од почеток да знаеш зошто сум со Саша, зошто си заминав зошто останав тука зошто не се вратив повеќе. Но срцето едноставно не знаеше да молчи повеќе и од зборовите.

Единствена тајна што сакав да ја чувам е таа со мојата операција. Но се во животот не оди оонака како што си замислуваме, има некои патишта потешки и од самата душа. Има и некои срца кои тежат повеќе и од едно човечко тело. Има и големи прични зошто не можеш едноставно да љубиш, сакаш да се откажеш од сè само да почнеш нова страница. Но тоа со тебе нема никаква врска зошто заминав од Чикаго.

Имав три причини, простувањето со Саша, мојата операција и мојот сон да отворам книжарница. Пополека го средив мојот живот но единствено нешто што ми недостасуваше беше љубов. Мислев дека никогаш повторно нема да бидам љубена како Саша што ме љубеше . Но постоеше човек. Тоа беше ти…Ти ме чекаше години за да бидеш со мене. Зарем сега не вреди ли да се борам уште повеќе после сè? Заслужувуваш многу повеќе, во тој поглед сум многу себична.. .

Сакам тоа што ми припаѓало да биде повторно мое, не гледав дека можеби со моите мисли и зборови ќе те повредам, мислев дека за сè сум во право и за љубовта, но единствено нешто што сакав е да останам сама да ги средам моите мисли без да се повредам себеси. Но јас се повредував себеси сè повеќе и повеќе. Сакав да престане таа болка но не стивнуваше. Кога те видов во Њујорк мислев дека можам повторно да се потпрам на тебе, но видов дека не си повеќе истиот човек од минатото. Си имаш свои принципи, и колку да ти се доближев срцето ќе ти кажеше НЕ!

Но што повеќе да сакав? Те отфлив ненамерно од мојот живот за да не те повредам, а со тоа те повредив уште повеќе. Како се викало, дај

му на човек рака, цела ќе ти ја земе. Ми даде цел свет а јас ти вратив пола свет.

Зошто сега се наврќаш на ова минато Јоана, гледаш дека солзите непрекинато ти течат по лицето. Сега се е променето. Сега јас сум тука , не те напуштам никоагаш.
Јас никогаш не постоев без тебе, постоев едноставно само со виолината на моето рамо, постојано те мислев каде си и што правиш. Одамна сакав да те пронајдам да направиме еден заеднички совршен свет. Ете дојде и тој ден. Јас не се откажав од тебе никогаш. Сега си покрај мене, сега си моја жена. Сега си мојот свет каде нема неправди нема солзи, нема тага , има само насмевки , љубов и среќа. Сакам да ти кажам дека сѐ во животот доаѓа, доааѓаат и оние лошите работи од кои треба да се одрекнеш за да успееш напред. Јас се откажав од моето родно место само за да бидам тука со тебе. Се откажав од одењето на гробот кај мојата ќерка Надежда, се откажав од сѐ само да бидам покрај тебе.

Најдов тука работа, можеби финансиски сум слаб, но тоа зааедно ќе го надминеме, единствено што можам да ти го подарам е моето богатство, а тоа е мојата љубов среќа прегратка и мир. Ти си моето богатство во овој суров свет. Ти си единствената причина поради која душата моја се радува и не сакам да си заминеш повторно.

- Нема Јохан, нема. Ти ветувам овој пат. Решена сум да го променам мојот живот со тебе. Спремна сум да се откажам од минатото и да живеам со тебе во иднината. Сакам сѐ што сме делеле таму во таа мала колиба кај тебе да делеме сега овде. И не не реков дека ќе престанам да мислам на минатото, единствено што не можам да заборавам и што секогаш ќе ме потсетува и ќе ме боли е тоа што никогаш нема да станам мајка. Ќе ме прифатиш со моите недостатоци?
- Јас не те гледам како предмет Јоана. Тоа е природна појава. Ако не можеш тоа не е мерило дека треба да те заборавам и заминам од тебе, напротив ќе бидам покрај тебе сѐ додека не умрам на твоите гради. Не ми треба друго, освен твојата душа, тука до мене блиску да ме топли и кога ќе заврне и кога ќе загрее.

Ти да бидеш мојот потсетник за што живеам. А живеам за овој ден, кога ти ќе ми станеш жена. Кога овој дом ќе го стоплам со тебе со твојата појава. Ти сега ќе бидеш моја жена.

Утре е нашата венчавка, му се јавив на Веда денес ќе тргне со авион ќе се смести кај мене. - Јас и се јавив на Клеа , и таа ќе дојде утре. - Но Јохан , јас немам венчаница.
Ќе имаш љубов моја , ќе имаш ајде брзо спреми се ќе те однесам на само десет минути од тука, има една продавница што ја видов за фустани и венчаници бидејќи не сакаш венчаница голема ќе најдеш скромна што ти прилега.- Ајде.

Отидоа со такси до продавницата ХИЛ . Јоана почна да разгледува без надеж но со постојна насмевка. Одбра неколку фустани и почна да

ги облекува. Јохан беше седнал на фотелјата чекајќи да излезе Јоана. Првиот беше до под колена кајсија боја не баш како за венчавка. Вториот беше долг кремаст со чипки од по страните не ѝ стоеше. Третиот беше долг шампајн фустан со еден долг ракав и гол грб од назад. Рече Јохан ова е тој. Јоана се заљубила и во тој фустан па го зеле за да утре да заличи на вистинската принцеза од Пепелашките. Ти благодарам што мислиш на сè. Ти благодарам што постоиш ти во мојот живот.

Додека те чекав крај таа зелена клупа молејќи се да дојдеш. Да ми дојде тоа мое срце илјада мисли ми поминуваа низ главата. Додека те чекав сфатив дека понекогаш и саатот знае да застане па да продолжи, но во тој саат јас нема да бидам тука. Тогаш сфатив дека и твоите нозе можеби застанале да доаѓаат на кај мене па се вратиле назад во времето. Тоа не е љубов си велев. Тоа е само страст дека постоиш во мојот живот. А за љубов беше рано да мислам, беше млада убава девојка со плави очи како небото и коса свилена. Беше рано да размислуваш за љубов додека пред тебе беше цел студенски живот.

- Остави ме мене уличарски вилионичар. Некој кој само сака да зработи свои пари за леб, ме гледаше како некој кој на кого можеш да го сожалуваш. Не можев да се споредувам со угледна девојка како тебе кои своите манири си ги перципираше со своите книги. Јас бев само пиун во војната наречена борба за живот. Експериментален глушец кој живееше за музиката. Човек во една скршена колиба, но некако среќен човек што еден ден ќе тропне некој на врата со едно благодарам.

Не очекував дека еден ден сето тоа ќе се промени. Ми треба години да застанам на свои нозе. Од како млад ги изгубив моите родители. Морав сам да се грижам за себе, бидејќи на другите не им беше грижа што постојам. Тоа што се оженив млад на неполни осумнаесет години не ми значеше ништо. Со тоа само сакав да си го средам малку повеќе животот. А виде каде ме донесе, за да ден денес станам професор по виолина.

Но добив поука од животот, дека тече непрекинато брзо и како низ крв се пролеано, дека ако не живееш за денес можеби утре ќе е предоцна.

Живеев од ден за ден, за подобро утре, бидејќи утре ако замине возот другиот ден нема внатре да е истиот народ истото време, сонце, дожд, невреме, љубов и хармонија. И тие мои измешамни емоции кон љубовта на Лорен, кон самата помисла дека јас нејзе ѝ направив дете и декла со неа ќе имам хармоничен живот беа само една мала фантазија на моето его. Јас бев среќен но не целосно, во мене имаше голема празнина од моите премлади починати родители..

Сакав да бидам љубен, како секој човек. Но од Лорен тоа не го добив. Кога се роди Надежда единствена смисла што ми носеше животот беше нејзиното постоење дека сепак за нешто треба да се

живее и покрај тие сошиени рани. Како низ пекол во рај, како од рај на земја, како од небо во срце , како од срце во душа, како од душа во тело, како од тело се претвараш во љубов. Толку силно, страствено и сензуално, само се поседуваш самиот себеси, пронаоѓајќи се себеси луташ низ лавиринитот наречен живот. И ништо друго не ти преостанува освен да речеш едно благодарам што дојде на овој свет, а што замина после само три години.

Ја изгубив кога имаше три години, бев во преголема меланхолија како можам после тоа да останам човек а да не се скршам на половина. Не сакав да постојам, сакав да бидам кај неа во прегратките, сакав јас да бидам тој кој лежи на тоа мало и ладно сандаче, не таа. Таа беше цвет кој од пустина правеше вистинска градина. Таа беше солза во око мое неисплачено и недопрено никогаш кога трепереше во моите прегратки, едно безгрижно дете на кое му требаше чиста љубов за да постои и соочи во овој суров свет.

Неа не ѝ недостасуваше ништо, болеста ми ја одзеде Јоана. Таа проклета болест. Да беше жива сега, немаше да бидам олкав скитник во душата трагајќки по некое замислено его и параноја дека можеби баш кога ќе ја погледнам нејзината слика ќе сфатам што сум изгубил. А изгубив ќерќа, изгубив нешто за кое години и години го чувам во себе како под стаклено ѕвоно, со викајќи на цел глас, врати ми се. Но во ова време, во ова сегашно време нема простор едноставно за минатите работи и часот и минутата и секундата се љубов и чекање на самото постоење. Можеби денес ме има покрај себе, а другиот ден можеби ќе ме гледааш со очи кон небото. И не, нема да ме погледнеш со гнев во очите, ќе ме гледаш дека постојам како љубов која некогаш срцето тоа твое скршено сум некогаш сум му давал толку многу љубов.

Дека покрај тебе се чувствував смирено и љубено барем на момент додека некои работи во огнот не сум ги изгорил и ни од срце вистински не сум ти ги кажал. Не знам зошто сето ова ти го кажувам, но сакам да знаеш дека те љубам Јоана. И секогаш ќе те љубам вистиснки. Онаа вештачка маска падна од оној момент кога јас самиот себеси го скршив моето срце и се видов себеси во огледало.

Видов човек кој талкајќи сака да биде само љубен и да љуби. Во тоа огледало ја видов мојата душа и реков дека ти постоиш внатре во неа. И секогаш ќе постоиш бидејќи едни очи, без разлика, јас ги викам стаклени, и тие пуштаат солзи како вистинските оние реалните кои како аманет некогаш ги затвараш и само со солзите си го миеш гневот од внатре. А гневот е посилен и од смртта, и од ангелите, и од демоните.

Секое наше постоење го градиме сензуално со нашето постоење во душата, ако ние немаме душа, немаме ни срце ни тело, ни љубов, ни среќа ни оној копнеж за водење на љубов ќе се претвориме од ангелите со скршени крилја до оние ангели кои не можат да летаат со своите крилја.

Не ти го си го сакам телото, ти ја љубам душата Јоана .А со тоа ти давам до знаење дека секој во животот и секој човек пронаоѓајќи се себеси од ново се раѓа и се учи. Бидејќи бегајќи јас од реалноста се соочив со гневот од тој тежок асвалт свирејќки со својата виолина. Сирмашен, но полн со љубов пронаоѓав мир надвор, а домот ми беше скршена колиба, немав материјални сретства да изградам вистинска куќа како сите други. Живеев бедно од ден за ден, а кога влегував внатре со моите нозе, како да газев по оган и бегав надвор.  Се плашев од сенките внатре, таму ја изгубив Надежда, таму ја погледнав за последен пат Лорен како заминува. Таа колиба всушност беше една од напуштените во која живеев јас гледајќки си го своето кршливо минато со очи преполни гнев.

Не ја сакав ни собата во која спиев. Сакав да потонам. Одев  кај Надежда за да оваа моја душа даде малку спокојство од раните кои се отвараа кога дознав дека е болна од леукемија. Но таа беше една од мене и повеќе никогаш нема да почувствувам таков женски допир, ни таков оган во моиве очи, јас никогаш нема да сакам некоја како што ја љубев Надежда.

Бидејќи ако љубам како неа, ќе ја предадам, ќе направам злосторство Јоана. А не сакам. Тебе те љубам , ти ја отворив душата, но во тебе гледав совршена мајка, јас имав ќерка, а ти не можеш никогаш да го мириснеш своето мајчинство. Ти патиш за тоа, а јас сум до некаде среќен што прв пат во животот станав ТАТКО. А ти за прв пат стана чудовишите претворено од оној ангел, до самото чудовиште во себе кога дозна дека она дете кои си го посакувала никогаш не можеш да го добиеш во твоите прегратки, бидејќи Бог е еден, тој одлучува, она твое срце внатре некаде низ душата, копајќи по градите, копнејќи по љубовта, плачејќи и тепајќи по болката....Ќе наречеш злоба нели? Животот е болка, а болката е љубов, љубовта е каење, а каењето е солзи, солзите се огледало на душата, а огледалото е скршено огледало претворено во само маската во која сега живееме и сакаме да излеземе од сопствената кожа, а тоа сепак е соочување со нашата иднина.

Бидејќи ако не ја градиме сами својата иднина ќе потонуваме сѐ уште во она проклето минато. Те затвара, порите ти ги угушува, ти ја зема слободата, сакаш да пцуеш во себеси и да потонеш врз нив газејќи ги.

Не се тие виновни.... Светот е виновен...Очите перцепириаат кој и како го љубиш. Срцето препознава кој како го љубиш и на кој начин го поседуваш. Зборовите не одлучуваат, делата се оние кои всушност се дел од нашето тело. И ако сега со тебе водам љубов, ќе водам бидејќи срцето сака, не дека телото те повикува во гневот и врз болката. Нема да те повикувам од сожалување кон себеси, ќе водам љубов на начин на кој сензуалноста во мене ќе ја падне маската на чудовиштето и ќе заборави на она мало детство, ќе заборави на бедата од кој излегол, она водење љубов ќе и поврзе душите кои еден спрема друг се предале

на начин каде зборот се претвара во мала кришка леб, а душата всушност ја раниш со егото рушено од својата прва жена. И тука нема мир, нема спокојство, има само фустрации дека можеби еден ден ако се преженам, ќе бидам подобар човек ќе најдам жена која љубејќи ќе ме поседува длабоко без прашувајќи што чувствувам сега. Ќе ме препознае и во душа и во очи и во срце и во тело. А тоа сепак ќе биде љубов, длабинска љубов, взаемна, една совршено - несовршена љубов споена од грмотевиците дождот сонцето небото и земјата***....Од душата Јоана, од душата***.

Губитникот во љубовта е секогаш е  третиот знаеш Јохан? Јас додека бев со Саша ти твојата таинствена љубов ја криеше од мене, губеше но не покажуваше дека може тоа да те победи тоа. Зарем може солзата да се замени со виолината? Како умееш толку убаво да ги скриеш тие емоции?

- Сум љубел и јас Јоана предходно долго и силно. Сум направил на некој начин семејство па сето тоа се уништило, сѐ е изгубено, но сум љубел и тоа премногу, го посетував срцето во еден здив за само таа да биде среќна. Не љубиш само ти Јоана. Не биди себична, не си сама во светот, толку многу емоции можеш во душата да скриеш што дури и ги закопуваш внатре во твојот допир додека некое друго женско не ги допре повторно. Се затворив Јоана јас, но сега сум онаму каде што треба да бидам. До тебе. До вистинската ЈОАНА.

И немој, не го отфрлај овој човек кој години ја губел својата глава по тебе. Прифати ме онака како што заслужувам.

Бидејќи единтвстената девојка на која ѝ се отворив после толку години беше ти. А сега ти си моето богатство.  Единствена си, моето срце само тебе те знае, крај тебе се будам и заспивам,со тебе љубам и плачам...Ти си единствената што онаа скрешена виолина ме донесе до овде. Знаеш, имаше едни очи, проѕирни ги викам, небаре како стакло внатре, се гледаш себеси и само се прашуваш, зарем и во твоите очи гледам како губам љубов од душата? Толку ли сум јас проѕирен во неа што и преку очите си ја гледам мојата душа како пред тебе се дроби на илјада парчиња? Имаш нешто да ми кажеш, Љубов? Да, само една реченица, зарем заборави ли ти дека очите се огледало на душата? М? Знаеш дека душа кога ќе се здроби, очите умираат и обратно?

Без тебе сум само обично делче од една целина, а таа целина сме ние, јас и ти заедно.Без тебе немам мир во душата, без тебе немам се’, без тебе не сум исполнет, не сум цел, не сум јас. Ти си мојот лек, ти си мојот живот, без тебе сум празен, се чувствувам како вишок. Ти си се’ што сум немал, ти си моја исполнета желба, моја единствена среќа. Чувствуваш ли дека секој сон, што сум го сонил го има твоето име? Чувствуваш ли дека секоја моја воздишка откако те запознав ти ја посветив тебе и само тебе? Чувствуваш ли дека самото мое постоење е благодарение на тебе?

И да, никогаш нема да те дадам кај друг целосно да бидеш негова муза, бидејќи ако те дадам целосно исто е како да срцето мое се откачи од душата и влезе кај тебе да живее пак, и тогаш заедно ќе бидеме во твоето тело, ти нема да гледаш, но ќе слушнеш тропкање од левата страна повеќе, тоа ќе бидам јас, нели ти реков никој не ќе може да те љуби силно како Јас што те љубам и баш таа вечер ќе те љубам повеќе од светот, и тогаш ќе мислиш дека само со него водиш љубов, а всушност тој посилниот што те љуби таа ноќ, што чука од под порите и градите. Божем да те повлече од него, но во моментот сеќавајќи се дека нема раце да те земе, сум Јас. Не те давам на никого, се сеќаваш? – никогаш целосно. Толку....Те љубам Јоана...Толку...

И јас тебе Јохан. Но сакам да ти раскажам нешто.

Кога бев мала, се одделив толку рано од мојата баба, кога заминав за Њујорк, оние скршени крилја кои ми ги шиела постојано се распаѓаа дел по дел.

Ја оставив сама, иако растев само со мојата баба, таа беше моето богатство. Со неа делев се. Имав соба како на принцезата која сакаше да влезе и да не излезе од нејзиниот свет. Бев себична. Не се дружев со никого, сакав мојот твор да го запишам во мојата тетратка. И од мали нозе почнав да пишувам песни. Потоа тие песни се раширија во една убава поезија. Дедо ми бил писател, коренот влечел ете.

Кога за прв пат ја извадив мојата прва книга, бев горда , бев самостојна, бев сигурна дека со таа книга ќе ја уништам онаа старата Јоана во себе. И ИЗБЕГАВ НА НЕКОЈ НАЧИН СО МИСЛИТЕ ДОДЕКА ПРЕЗЕНТИРАВ. Сакав да живеам во таа книга, тоа чувство и налив на емоција еднаш доаѓа.

Сакав се што беше нејзино во животот да биде мое, се претаварав од пепел во пепелашка. Живеев живот на кој романтичарите се подршки од оние на папучарите кои се по меки. Сакав да им доловам на луѓето дека не е сè до пишувањето, битна е приказната. Можеш ти да пишуваш но како пишуваш со какво ли срце се поседуваш пишејќи ја таа книга. Кога заминав за Нујорк, почнав да ја пишам втората книга. Па третата, па четвртата. Секој примерок ѝ го пуштав на баба ми се додека не стигна писмо од нејзе.

Во него пишуваше дека таа со последниот здив ја читала првата книга и со неа ги склопила очите. Не сакав да верувам. Сакав да заминам наместо неа. Како делот о срцето ми постана гневно. Зошто? Единствениот ангел кој ми ги шиеше крилјата замина кај ангелите. Ми го одзедоа делот каде постојано се раѓав и умирав. Како пеперутката се кршев, се раѓав и умирав. Како фениксот, одново раѓање. Но без неа, без нејзиниот мирис
останав сама, во тој период престанав да пишувам. Не ми доаѓаа зборови со кого можам да си доловам приказна за некоја среќна бајка помеѓу двајца личности. Во таа цела недела тагата што ја носев за мојата баба и за Саша беше преголема како океан. Сакав двајцата да ги вратам назад. Да им побарам прошка за она што моите гревови беа

преголеми со себичноста. Бев себична, а воедно и огорчена што смртта дојде пред мојата врата.

Посакав да ја избркам но таа постојано ме потсетуваше дека си сама. Отворив после една година книжарница. Близу мојата зграда. Почнав да градам живот без минато, бидејќи како потонував во минатото ќе се гледав себеси омразена и поразена. Сè што сакаше мојата баба е да бидам среќна и да продолжам со животот.

Во писмото пишуваше.

***„Ќерко моја,***

***До последен здив ги читав твоите книги. Но не сакав да те повикам и кога паднав од кревет и кога имав вртоглавици. Во последната недела лежев, бидејќи душата чедо мое не ја чувствував. Имав тага за мојот син. Имав тага што ти ми замина. Имав болест.***

***Не сакав да патиш гледајќки го твојот ангел скршен. Бидејќи тебе ти требаа крилја за да пораснеш и станеш успешна жена. Не знам што правиш ќерко моја таму, но знам еден ден ќе ми се заблагодариш што не те викав да ме гледаш како моето тело од ден за ден се распаѓа. Ти оставив во плакарот неколку работи мои и едно фустанче што ти го сошив. Кога ќе можеш земи го. Јас можеби нема да бидам тука кога ќе дојдеш , но те молам не заборавај која си.***

***Те сака твојата баба Виола.“***

Немав бес. Имав тага. Преголемата болка се ширеше како лавиринит низ моево срце. Сакав да ја потискам со нешто што би вредело вечерта да успее да ме успие. Другиот ден отидов фатив авион за Чикаго. Влегов во куќата, прво отидов во мојата соба. Во мојата соба беше исто онака розево како шо некогаш таа ми го местела. Седнав и пет минути гледав како е можно оваа прекрасна галерија да остане сама, неизлуфтирана, ќе скапе на некој начин, а јас не ќе можам да живеам повеќе овде.

Зедов курфер и пополека ги спакував моите работи кои ми биле останати од порано таму. Сè што беше мое, како себично го зедов. Само куклата која ми ја соши баба ми ја оставив над телевизорот. Сакав да е со неа. Овде.

Отидов до нејзината спална. Таму најдов две кондурчиња и едно пакетче. Седнав и бргу го отворив. Во неа беше фустанот што не можеше да ми го даде за промоцијата. Па го чувала за дипломската моја. Беше бел со златни рабови, од едната страна со долг шлиц а горе отворено деколте со крилја од позади.

Имаше писмо во него.

***„Облечи го кога ќе дипломираш , ти ги зашив крилјата. Те сака баба Виола.“***

Го гушна со созли во очите. Единствена причина што постоеше сè уште на нозе Јоана беше љубовта од Виола и Саша. Се кршеше на

половина но некако деловите си ги составуваше со љубовта која им останала од местото. Сака да стане подобра личност.
И Јохан, се вратив во Нујорк. И повеќе не се вратив во Чикаго. Овој фустан што сега го гледаш на мене е од мојата баба. Го носев на дипломската забава.

Имав крилја да полетам знаеш? Летав кон сите, со срцето љубев како никогаш, а ова моја душа, празна ја пополнував со алхохолот. Се празнев на некој начин иако беше само моја ноќ, се чувствував дека како никој околу мене не е ангел, дека сите демони всушност произлегуваат првин од ангелот. Таа вечер заборавив на сѐ и се препуштив на забавата на емоциите кон баба ми. Тука беше и Саша. Љубев и јас не еден двајца љубев во животот.Тоа беа Саша и мојата баба.

Потполно те разбирам , и јас ја изгубив мојата ќерка Надежда. Ја изгубив КАКО ЖЕНА Лорен, се изгубив на некој начин себеси, ми требаа години да се врати стариот Јохан од тој бунар за да исплива на површината му требаа и мене крилја не само тебе Јоана. Моите беа веќе биле пресушени од тага, на која страна и да се свртев ја гледав Надежда. Сега ми е тешко што сум во Нујорк а не покрај нејзиниот гроб и колку да се поздравував со неа тој ден не беше доволно ЈОАНА.

Знаеш како, кога еден ангел ќе одлета на небото си има и своја ѕвезда. Мојата најсветла ѕвезда кога ќе се погледнам кон небото е Надежда. Таа ме чува. Замисли си и ти редици за воз. Во него стоиш, нема место за седење, еден човек постар од тебе те чепка и ти вика седи пиле, јас сум стар веќе, ангелите умираат , и  човек останува со поука дека кога тој ќе замине на небото ќе знае неговата жена дека тој неа ја чува. Бидејќи ангелите никогаш не можат да умрат.

Јохан, ангелот го изгубив физички, но во моето срце сѐ уште постои. Ме охрабрува на некој начин дека оние лоши времиња што доаѓаат со времето го носат во погрешен правец, ќе ни ја земат љубовта од раце, душата ја кршат на половина, телото ти го дробат на илјада парчиња, всушност сме сите ние.

Ние сме робови на нашата сопствена љубов. И да, боли повеќе и од животот боли, иако не знаеш да ја прифатиш. Но она со Саша, беше поразлично. Таква љубов не се раѓа по втор пат. И покрај неговото неверство извлеков поука, но поуката беше да пак му се вратам. Имав потреба го згазив моето его што беше посилно и од бурата и од ветерот и  од војната. Му се вратив од истата причина што јас со него научив да љубам вистински не само површински.

Тој не ме користеше само за во кревет, само за една ноќ. Тој ме поседуваше целосно како и јас него. И од како го изгубив од него, не знам дали ќе можам целосно на друг да му се предадам како него.  Се венчавме знам, но ми треба време твојот допир да влезе под мојата кожа. Те сакам да, но те сакам на начин на кој не го љубев така Саша како јас тебе што те сакам. Ќе те засакам уште повеќе , но на раните

им треба време како и на човекот. За да закрепне човек потребна му е љубов. А твојата љубов е доволна да ги залечи моите рани.

- А зошто Јоана јас останав во Чикаго? Мислиш дека со тоа што седев заедно со раните подобро ми беше? Што знам дека на пола саат од мојата куќа лежи во гробот мојата Надежда?

Мислиш дека е лесно да се откажеш од најголемата љубов? Најискрената, најдетстката, најкршливатата, најболната, најдрагоцената и најискрената девојка што сум ја сакал во животот беше Надежда. И сѐ уште ќе е. Јас те љубам на начин гледајќки те како жена која може да ми го промени светот. Се заљубив во тебе Јоана, потребна ми си за заедно го исцелиме оној гнев затворен во нашите души. И не е лесно верувај и оние времиња кои запреле некаде повторно ќе заодат, и оние кои оделе повторно ќе запрат. Така и со нас, додека јас и ти имаме Нешто , за кое се бореме тогаш ние постоиме Јоана.

Живи сме. Животот ми пружи прилика да дојдам Нујорк и да предавам во најпознатото училиште . Благодарение на Чарлс јас сум тука. А воопшшто не планирав да те сретнам и повторно од почеток да се заљубам во тебе... Но ете судбина како велат.

Те видов во твојата книжарница, и жар од пепелта во очи расфрлана добив.

Се скаменив, сакав да побегнам, а своедно сакав да те прегрнам. Оние времиња кога престојуваше кај мене, во мене се роди љубов која никако не можев да ти ја дадам преку емоции освен пријателски. Видов дека штотуку си се разделила од Саша, па не сум клошар да ти се пуштам во најголемите рани.

Сакав да ти помогнам, за да заедно го победиме стравот за љубовта. А тоа е едноставно, бори се. Живеј за себе не за другите, срцето научи го повторно да љуби, биди своја и не потценувај се што некогаш си се предала целосно гола на човек кој си го љубела како никој до сега. И јас сум се предал целосно на Лорен, постоеше тука потоа и Надежда. Сите на некој начин се соголуваме на човек кој потоа или бега, или е тука до тебе, или било само сексуално злосторство.

Но ова со тебе... Оваа хармонија помеѓу нас, не е обична љубов Јоана. Ова е поседување на телата. Опсесивност не е . Љубов е . Параноја не е . Среќа е . Длабочина од душа е, воин со срце , допрени раце скаменети од гневот, топлина е , не е мраз кога сме заедно. И така ќе го победеме стравот кој демнее врз нашите глави и не потсетува дека тие што ги нема се всушнсот ангелите внатре во нас. Ајде да ги вратиме назад ангелите.

Побегни со мене оваа вечер. Да побегнеме некаде со мислите и да се предадеме целосно еден со друг. И мене, и тебе ни треба тоа, човек живее и од тоа. Тоа е дел и од врската и од нашето постоење. Ние постоиме за себе за тебе и за мене.

Водењето љубов не е војна, водењето љубов е страст која од глава до петици те носи на небото па те враќа на земјата.

И сè она што во нас не стегало, да го препуштиме на времето. Тоа ќе покаже колкава ли љубов можевме да изгубиме ако не се пронајадовме овде, тука, во мојот стан, заедно. За да сакаш да заборавиш човек, не му ги брои раните, премногу се, бори му ги бакнежите, тие се премалку.

## ДА ПРОСТИШ

За да постоиш и љубиш треба првин да си простиш Јоана, прости му на Саша, како што јас му простив на Лорен. Простувањето е дадено од Бога. И не си себична, јас не сум себичен, знаеме да простуваме, нѐ научиле. Од грешките учевме колку патевме. А патењето може да виде столбот на една љубовна врска која како кришка се ниша во градите.

И не биди тажна, љубовта ги сака храбрите луѓе, затоа те одбра и тебе, затоа и јас те одбрав тебе, за да оној ураган не прескокне, за да онаа љубов дојде повторно назад во нашите души. Да можеш да ми се препуштиш како јас тебе.

Доволно е тоа но ти оставам време. Одам да работам сега Јоана.

Јоана легнала во другата спална до него, не можела да се соочи со вистината па избегала и со ум и со мисли и со срце. Мислејќи дека тоа е правилен избор се повлече во соба и плачејќи само почна да пишува во нејзиниот дневник, си го отвори срцето кога не можеше спрема Јохан. Имаше неколку изгорени страници за Саша, па моќно ги прескокнуваше... Мислејќи дека споменот ќе стои, но љубовта повеќе никогаш.

Другиот ден Чарлс му се јавил за да го потсети дека денеска е големиот концерт со неговите деца и да отиде порано за да ги спреми своите ученици.

Јохан се подготвил и заминал утрето.

Кога пристигна беше повозбуден и децата. Спремни сме мои деца?

Спремни професоре во дваесет часот пред универзалната сала во Нујорк ќе се чекаме. Елизабет,Стивен и Џек со трема го послушале

својот професор. Почнаа са свират на своите виолини, од срце и од душа од она максимумот што може душа да се отвори.

Јоана станала сабајлето со писмо. Вечер те чекам во осум часот пред универзалната сала , денес ми е концертот. Те сака Јохан. Јоана се насмевна, се спреми и тргна на кај книжарницата. Ја отвори и почна да ја разлистува последната своја напишана книга. Зеде три дневници со логото од нејзиниот дуќан, моливи и три книги од најпоследната книга на Јоана. Сакаше да го изненади Јохан, сакаше да им ги подари на првите три дечиња кои ќе ја примат наградата.

Јоана беше слаба на деца. Длабоко во неа се проколнуваше што никогаш не ќе може да има деца, но од друга страна го има Јохан. Нешто за кое што не се опишува со зборови, само го чувствуваш. И не бегаш, тука си постојано, твојот немир во твојата глава и сè низ тие операции што поминала, станувала свесна дека , ако никогаш во животот нема да имам мое дете, дека ќе одам во дом за сирачиња и ќе посвојам ЌЕРКА.

Но сега беше фокусирана на Јохан и неговта претстава.

Саатот се наближуваше, Јохан вежбал заедно со децата. Додека пак Јоана отиде во салата да ги намести своите награди. Нејзе ја знаеа сите, па не му требаше пропусница. Таа во Нујорк беше познатата палава писателка Јоана. И бидејќи им се восхитуваа, им даваа до значење дека секој човек без разлика колку пател, еден ден, таа болка ќе исчезне, ќе замине на другиот свет, и сè што ќе остане ќе биде љубов.

Салата се пополнуваше сè повеќе и повеќе. Јоана позади сцената во кесички и ги средуваше поклоните, Јохан не знаел за таа работа . Јоана сакаше да изненадува, тие се едни од позагрозените деца во тоа училиште со кои макотрпно Јохан вежбал со нив.

Прв излезе Стивен. Па Џек. Па на крај Елизабет. Замижа, со виолната на рамо и почна да ја свири „Надеж“ својата мелодија напшана за нејзината прерано замината мајка.

*Еј мајко моја,*
*Те сакам повеќе од себе моја мила мајко,*
*Ми даваш надеж,*
*Ме прегрнуваш во најтешките дни,*
*Ех моја мајко,*
*Ме прегрнуваш и кога ти сум во твоите очи,*
*Еј музо моја.*
*Еј мајко моја,*
*Надеж да се нема а ти да ми го вратиш,*
*еј мајко моја*
*Светлино моја ,*
*Најубава ѕвезда на небото си .*
*Светиш мајко како ангелите*
*А ангелите не умираат мајко моја,*

*тие постојано живеат во нас,*
*Еден ден ќе дојдам и јас таму,*
*Ќе ме погледнеш и ќе ми речеш,*
*‚Сине мој, мајка ти беше горда на тебе*
*Додека свирејќи гледаше кон небото.,,*
*Мајко моја*
*Те сакам.*

Станаа сите на нозе со солзи во очите, не пресатнуваа да аплаудираат. Познавајќи му ја ситуацијата на Стивен , Јохан не можел да се воздржи па отиде да го прегрна својот ученик на бината.Стивен беше скромно дете, посвоено од домот за деца, но успешен виолинист. Иако своите родители ги изгубил во сообракајна несреќа, растен од баба и дедо, беше горд што баш имаше ваква шанса да тоа негово срце постане памук додека ја пишува оваа песна. А некои детства се премногу тешки, но Стивен е еден од останатите ученици кои како мал заспивал со виолина, сакал да стане еден ден виолинист. Сега ако победи оние средства што ќе ги дава музичката куќа, ќе можат со стипендијата да се запише во универзитетот во Нујорк еден од најдобрите.И ни четири години да не плаќа. Јоана се доближи до Стивен. Здраво Стивен, прекрасен си браво, за мене ти си победник затоа те молам како награда да го прифатш мојот поклон.
Ја подаде раката и го зема кон него.
Отвори и во него имаше, тетратка за ноти, молив, пенкало, сите музички работи од страна на материјал и нејзината книга „Солзите во рајот остави ги"
Се стрча кон Јоана и силно ја прегрна со едно благодарам многу , посебно за книгата , немав доволно средства за да ја купам оваа книга ама ете постоеле ангели, ви благодарам Јоана.
Судиите треба да ги оценува сите триесет деца и од нив тројца да одберат за стипендија за на факултет. Бората беше тешка. И од другите училишта беа строги и убави мелодии кои воедно Јохан се плашеше да не изгуби, но додека Чарлс беше тука до него, тој му влеваше надеж дека можеби од тие триесет деца едно наше дете ќе добие стипендија.

Третата награда беше стипендија за само една година и пари.Втората награда беше стипендија за две години и пари. Првта беше стипендија за сите четири години и пари.

Во која и категорија да спаднеа ќе беа презадоволни бидејќи стигна од почетокот до крајот, благодарение на макотрпноста на Јохан кон нивните деца.
Стигнаа резултатите.

Но списокот никој не можеше да го виде освен Чарлс. Секој до своето училиште носеше по тројца кандидати па според резултатите така и ќе видат кој е победник на дваесеттото издание на музичката школа.

*„Почитувани,*

*Ви благодарам што повторно се собравме тука на ова прекрасно место со едни прекрасни мелодии. Сите бевте прекрасни секој на свој начин се истакнвуаше но за жал мора тројца да ги означиме како победници. Иако завршува годината, за тие тројца ќе се започне нов пат.*

*Терто место  Селим од школото во Чикаго.*

*Второ место  Лана од школото во Нујорк.*

*И прво и заслужено место е Стивен од школото во Нујорк.*

*Ќе ве молам да излезете на бината.“*

Јохан се стрчал со Јоана да го  подговтат Стивен, беше возбуден од триесет деца баш тој да ја добие цела стипендија, се тресеше од возбуда..

Честитајќи им на секој посебно со силна прегратка. Браво деца, Њујорк го направивте горд што постојат вакви виолинисти како вас.

Стивен отиде кај Јохан , му се заблагодари што без него до овде немеше да стигне.

Професоре, бескрајно ви се заблагодарувам од срце, сега да беше тука мојата мајка толку многу ќе се гордееше и ја посветив на неа на бината бев само јас и таа, таа на небото јас на земјата. Плачевме и се радувавме.

Стивен таа е постојано со тебе, не физички но психички е во твоето срце , ја носиш длабоко некаејќи се со тоа што го правеше во последние денови со неа. Таа сега е среќна за тебе како сите околу нас.

Ќе отидеш во најдобриот факултет, браво се гордеам со тебе. Ајде сега да ти поможам да се спакуваш да ја викнам Елизабет и Џек и ќе ве носам на кафе. Ќе ја земеме и Јоана. - Во ред професоре.

Седнаа петте души на една маса, Јоана на Елизабет и на Џек им ги поклони пакетчињата што ѝ ги дал и на Стивен.

Бидејќи му ја знаеа состојбата на Стивен, само го гушкаа во знак дека сепак нашето училиште има процес каде може целосно да се посвети на децата и од најзагорзените деца да направат професори по музика.

Петер ќе се запише на факултет, Јохан ќе му предава на факултетот доби решение од Чарлс. И факултетот и училиштето ги водеше Чарлс. Тој беше моќен човек, строг во принцип но мек во душа.

Јохан те молам ќе дојдеш ли малку да разговарам го повика Чарлс. - Да директоре повелете. -Сакам да те ставам како професор каде што ќе учи Петер, овде веќе најдовме друг да работи со помалите деца, ти си веќе магистер сакам да те префрлам на факултетот мој.

Но... Како да ви се оддолжам за ова.  - Ти веќе се оддолжи со тоа што во рака на Стивен даде многу значајна стипендија, ти благодарам.

За еден месец се отвара факултетот за уписи, ќе го запишеме Стивен.  Нека помини августот па од септември е друго време, со нови предизвици.  Сакам да ти кажам Јохан, дека ти си еден од ретките луѓе

кои ми влегле в кожа. Со тебе макотрпно работевме и се боревме нашите деца да бидаат успешни. И не за џабе победивме, видоа во Стивен светлина во неговите тажни очи и видоа срце скршено, усни кои беа неми и имаа емоции како човек кој кога плаче му се отвара срцето до порите.

И ти си како Стивен, мек, а воедно кршлив толку. Но кога те видов со Јоана сфатив што ти недостигало. Ти недостигало нејзиното присуство во твојот живот. Те прави среќен што таа сега е до тебе. Не се плашиш повеќе од неверства и загуби. Јохан ти си посебен човек, човек кој треба да е љубен и да љуби. Ти тоа го поседуваш.

Оди побарај ја за жена, и да те одбие не се растажувај таа самата ќе те врати назад, водејќи се од нејзините емоциии кои се толку многу измешани од наливот на болката како низ превез на очите гледа.

А тоа е љубов, но таа ја доживува љубовта со страв поради Саша. Тој ја скрши со неговото заминување, сега се плаши да љуби повторно, но ќе помине нели?

Свесен си што се би направил за неа, светот би и го дал за неа, познавајќи ја толку добро твојата душа. Таа те љуби колку што ти ја љубиш неа, но дај ѝ малку време, мислите да ги врати назад. Поседувајте се, љубете се , нема љубов каде што има војна, но затоа пак има прашина онаму каде што има солзи. Таква е љубовта Јохан, те треска од земја па те враќа во реалноста тоа е и самиот живот, некогаш клекнуваме пред Бога толку многу, а пак некогаш, самите се проколнуваме. Тоа е изборот. Избери Јохан , ја љубиш Јоана искрено а да можеш да ѝ пружиш гнездо ?

БАЈКА

Кога поминаа оние разиграни работи Јоана и Јохан решиле да одат на вечера но овој пат Јохан сакал да ја однесе во Чикаго на она место каде прв пат седнале но сакаше да ја изненади. Му се јави на неговиот пријател да обезбеди само една маса покрај брегот, свеќи околу масата и ружи расфрлани, една маса полна со цвеќињата од неговата градина, да го покани Веда и да ја зеде Лана со себе Јоана. Околку нив да има музика и да биде резервиран само за нив двајца.

Му се јави Јохан на Веда, рече да биде точен во дваесет часот на вечер кај ресторанот на обалата и им кажа зошто.

- Јоана , мила, спреми се заедно со Лана ве носам во Чикаго.

- Зошто од каде ти дојде таа идеја?

Имам изненадување за тебе. Добро, со лути зборови му одоговори. Се спремија со куферчињата и заминаа на кај аеродромот. Јохана во меѓувереме ѝ се јави на Лана дека за два саати ќе треба да одиме до аеродромот за да одиме Чикаго, целата беше изненадена но секако прифати.

Во ресторанот се беше како што посакуваше тој. Таа вечер Јохан ќе ја побара за жена Јоана. Но на никој не му кажал, но барал само сведоци за да ја оковечат нивната љубов. Притигнаа На местото каде некогаш живееле тие двајца. Нозете некако како на назад да ѝ се враќале на Јоана, од една страна бес, од друга страна носталгија, но една вечер само една вечер повторуваше Јоана.

Се собраа во куќата на Јохан. Јохан ја тргна на страна да ѝ каже дека вечерва ќе ја побара за жена. И ја замолил Лана заедно со Веда да отидат во продавница и да ѝ земат бел фустан. Двајцата израдувани излегоа.

Зошто ме носиш овде Јохан знаеш дека не можам да се соочам уште со болката. Но ние не остануваме засекогаш овде, резервирав во еден ресторан. Сакам да бидеш покрај мене, ќе се израдуваш кога ќе го видиш кој е. Но не јас дома ќе седам одете тројцата уморна сум. Не Јоана, ти си таа со кого скам да делам се. Ќе дојдеш на таа вечера. Во ред ќе дојдам атер вас тројца инаку имам многу работа во книжарницата знаеш дека утре робата ми стигнува.

Ќе стигнеме, но само биди мирна ти затоа сме ние тука. Ти си ми сѐ , на кого друг треба да му кажам дека те љубам? Животот е насликан онолку што имаш бои во тубата. Потоа истрошената боја е како истрошената љубов, биди малку трпелива. Веда и Лана најдоја едноставно бело фустанче кое наликуваше на она што баба му и го сошила. Влегоја во собата да се спремаат, Јоана ѝ стави од куферот фармерки и едно обично блузе. Лана само и го отвори поклонот и седна на столот. Сакам ова да го облечеш, го извади од ќесето и го виде истото фустанче што баба и сакала да и го даде за матурата.

- Каде го најде ова?
- Кога се работи за тебе светот би го срушила и би нашла се само тебе да те гледам среќна Јоана. Ајде да се спремаме сега, ќе ти направам фризура бидејќи ти донесов и венче од природни цвечиња ти што си ги отсекогаш сакала.
- Но зошто толку се фокусираш на мене ете ќе одам обично.
- Не таму каде што ќе одиме ќе има многу луѓе. Сакам да си за себе прво убава потоа за Јохан и за мене и за Веда.
- Во ред се спремам.
- Ќе те чекам во дневната соба.

Веда беше во другата соба со Јохан. Го облече костимот и се погледна на огледало.
Брат, не знаеш каков маж си. Ти се восхитувам Јохан. Стави црвена ружа на џебот од сакото и излезе. Се сретнаа двајцата еден кон друг. Сѐ уште не заеше што се случува со Јохан и неговата мисла. Ја виде Лана со долг убав лилав фустан, го виде Веда со костим сличен на Јохан.

- Што е работава каде одиме вака дотерани?
- Ќе дојдеш и ќе си видеш самата.

Отидоа до ресторанот четворицата и ги заврзаа очите на Јоана. Ја однесоа до средина на подиумот. Влезе во срцето направено од срце, околку неа лисјата и црвените ружи и маса долга за нив двајца .

Јохан го извадил прстенот од својот џеб клекнат пред неа. Лана и Веда заедно и го тргнаа превезот. Пагајќи превезот го виде Јохан како клекнува на земја со тој дијамански прстен што бил во кутијата. Би дозволила ли да ти го дадам срцето на дланка засекогаш?

- ***Омажи се за мене Јоана***.

Со солзи во очите само му скокна во прегратките со едно силно ***ДААА!***

- Да љубов моја , сакам да ти бидам жена, сакам да делам сѐ со тебе и оној суров живот што го имав да го заборавам со тебе .

Сакам да живеам со тебе, и за тебе и за нашата љубов постојам...

Единствената причина што сме овде е дека јас како девојка сонував на вакво место некој да ме запроси. Да не беа Лана да те убеди и да не беше Веда да ми зборува, никогаш и не ќе можевме да се погледнеме еден кон друг. Но ги направив јас тие деведесет и девет чекори кон тебе, а ти само последниот. Од ова срце не сакам никогаш да излезеш тоа тебе ти припаѓа. Внатре во ова срце со пламен си ја венчавме нашата љубов.

Не мора свадба , доволно е само сведоци, ете го и матичарот дојде.

Седнаа на обалата четорицата. Матичарот само им зборуваше.

- Јохан, дали ја прифакаш Јоана за жена?
- Да со сето мое срце.
- Јоана дали го прифакаш Јохан за маж?
- Да од дното на душата.
- Тогаш ве прогласувам за маж и жена. Можете да ја бакнете невестата.

Станаа, се бакнаа и почнаа да го играат својот прв танц. На една страна Веда и Лана, на друга страна Јохан и Јоана. Точно на полноќ си ја подадоја раката и заминаа во собата која беше веќе резервирана за нив.

Точно пред полноќ, Јоана му се предаде целосно на Јохан. Водеа љубов после 5 пет години одалеченост. Тој и се предаде, таа него. Пополека и го откопчуваше фустанот назад, ја бакнуваше во вратот по телото, ги соблече гаќите и градникот и ја легна на креветот полн со рози. Дојде до неа.... Почна да ја милува и да заборави на сѐ за момент.

Сакам вечерва да си само моја Јоана, предади ми се. Те сакам. - И јас те сакам, твоја сум.

Телата се залепија еден кон друг. Водеа љубов, таа над него, тој над неа, рацете горе, пенисот внатре, имаше страст имаше љубов немаше повеќе војна. Беа само тие двајца во таа романтична соба голи со слаб чаршав околку нив.  Заспа на неговите прегратки Јоана.

Еден совршен свет го направи во бајка .Една испревртена љубов ја состави да постане вистинска љубов . И сѐ друго во животот се заборава и оние тешки моменти и оние среќни моменти кои секојдневно во хаосот се во нашата глава се врткаат . И сѐ во животот доаѓа и си заминува. И пополека кога ќе се врати еден ден, нема да бидеме истите, ќе бидеме оние кои од најскршеното тело составуваш дел по дел, човек кој од пепел станува птица.

Онаа која застанува на раме и тивко и тивко само премолчуваш и се препушатш на емоциите.

Јохан и Јоана оваа вечер беше само за нив. Ни тој ни пак таа се присетија на болката и заминувањето на најблиските, само тие двајца биле тие кои во тој лавиринт само срцето можеше да зборува, а душа пуста немирна празна молчеше, телата зборуваа наместо нив. Јоана се предаде. После смртта на Саша единствено нешто што ѝ остана беше сликата дека не може целиот живот да биде сама.

Така беше и со Лорен. Таа го љубеше но покрај толкава болка, Јохан ја отфли нејзината присутност. Единствено нешто што недосасуваше во нив беше Надежда.

Се венчаа. Сега во Нујорк ќе се вратат како маж и жена. Но единствениот проблем што кај Јоана го прави бесен е тоа што не може никогаш да му подари деца.  Сакаше да умре во себе па повторно да се роди како пеперутката. Но сѐ што можевме направивме за нас  битно не се предадовме, се поседувавме постојано. Се љубевме. Водевме љубов со нашите тела но не површински, онаа длабоката љубов која те влече како со јадро во срцето и те потонува во морето. Е таа не ја раскажавме ја молчевме.

- Јоана сакам да ти кажам нешто.
- Повели.

Додека го пиеа своето утринско кафе Јохан почна да и зборува за Надежда.

Најтешко е она сеќавање кога морав да заминам од спомените на Надежда мојата ќерка, ја оставив на тоа ладно место под земја и само немо заминав со еден болен поглед  и солзи во очите каде што беше таа – во гробот.

Најболната работа што беше е што не можев да ја понесам со себе, но ја носев во моето срце. Иако не ги видов со години нејзините очи нејзината слика како бебе сѐ уште ја чувам , таа ми е аманет дека сѐ уште постои и ме гледа некаде далеку од небото и дека таа ме потсетува дека сѐ уште постојам поради неа.

И не се каам за ништо Јоана. Единствениот виновник беше нејзината мајка. Да не се противеше за таа операција можеби сега ќе беше голема девојка, ќе беше принцеза. Но таа ми го направи најсуровото нешто во мојот живот, го потплати доктоорот да ми рече дека нема лек за ова за да умирам заедно со неа. Заедно Јоана.

Јас немав ќерка, но имав човек кој го сметав како маж. Како што него можев да му се препуштам и да му кажам што ме боли а што не, потполно ме разбираше, имав огромна поддршка не гледајќи всушност ние двајца колку се повредувавме, но Јохан, го љубев и сè уште го љубам иако замина од мене, таму е кај твојата мила ќерка Надежда не прекинав да го сакам. Како ти што не престана да ја сакаш Надежда. Иако немав сопствено дете и никогаш нема да го имам , птиците секогаш се враќаат во своето гнездо знаеш?

Се вратија во Нујорк, почнаа нов живот. Јохан станал професор на факултет по музичка академија, Јоана го прошири својот дуќан со стихотворби, проекти логоа, книги од познати писатели и нејзините книги, ја изреновира книжарницата во розова боја со вештачки цвеќиња. Направи едно мало љубовно катче во нејзиниот дом. Веда со својата жена и ќерка си доаѓаа често кај нив па знаеа и да преспијат по неколку ноќи.

Лорен се разведе од мажот и и сега живее Австралија сама, двете деца им ги остави на мажот ѝ.

Кај Саша и Надежда гробовите веќе со треви се наполнале, но кога Веда ќе се вратеше ќе отидеше ќе ја закосеше тревата ќе им оставеше по едно црвено цвеќе и ќе му се јавеше Јохан дека сè е мирно, сè е средено сè е тивко и болно како првиот ден кога ја закопа таа тука.

Чарс кој веќе станал декан на Факултетот го назначи за асистент Јохан, многу добро беше платен. Се преселија во друга куќа. Со двор и со преголеми тераси од двете страни, беше модерна и убава куќа. Крајот дојде од бурата.

Она најтешкото го поминааа, со срца војуваа а добивја на крај мир и спокојство.Не знам за вас, но оваа приказна ме трогна онолку колку што човек може да убие туѓо срце.

*Сега почна нов почеток , онаму каде никогаш не заврнало дожд, заврна,*

*Онаму каде што никогаш не имало сонце , засвете,*

*Онаму каде што нема вода, сега постои.*

*Јохан и Јоана среќно живееа, хармоничен живот си го пополнуваа со нивната љубов. На 01.05.2018 годиина тие посвоија дете од домот за доенчиња.*

*Женско дете. Ја крстија Сашка.*

Ова е мера за доволна љубов :
***,, КОГА ЌЕ ПОЧУВСТВУВАШ***
***ДЕКА НИКОЈ НЕ ЉУБЕЛ,***
***НИТУ ЌЕ ЉУБИ , ТОЛКУ ,***
***КОЛКУ ШТО ЉУБИШ ТИ! ‘’***

СОДРЖИНА

